# СОДРЖИНА

## I. ФИЛОЗОФИЈА И ПЕДАГОГИЈА

*Ферид Мухиќ*

Онтолошки, гносеолошки и аксиолошки аспекти на поимот „ствар по себе“ во некои филозофски правци — — — — 5

*Ferid Muhić*

Ontological, gnoseological and axiological aspects of the notion „Thing-In-Itself" in some streams of philosophical thought (Summary) — — — — — — — — — — — — — 36

## II. ИСТОРИЈА И ИСТОРИЈА НА УМЕТНОСТА

*Христо Андонов-Полјански*

Еден прашалник од 1860 година за положбата на населението во Битолскиот вилает — — — — — — — — — — — — 39

*Hristo Andonov-Poljanski*

A Questionnaire from 1860 concerning the population in the Bitola Vilaet, Macedonia (Summary) — — — — — — — 48

*Христо Андонов-Полјански*

Неколку соопштенија од 1896 година за изворите на финансирањето и вооружувањето во македонското национално-ослободително движење — — — — — — — — — — — 49

*Hristo Andonov-Poljanski*

Some reports from 1896 concerning financing and armement of the Macedonian national liberation mouvement (Summary) — 58

*Димитар Димески*

Востаничките акции во старонередскиот реон, Леринско, 1903 година — — — — — — — — — — — — — — 59

*Dimitar Dimevski*

Les actions rebelles dans le district du Vieux Néredi, région de Lérine, en 1903 (résumé) — — — — — — — — — — — 87

*Константин Петров*

Две високорелјефни попрсја на св. Кирил и св. Методиј од XIV век — — — — — — — — — — — — — — — — 79

*Konstantin Petrov*

Deux biste en haut-relief de Saint Cyrille et de Saint Méthode datant du XIV siècle (résumé) — — — — — — — — — 107

*Иван Микулчиќ*
Доцноримски гробови од Скупи — — — — — — — — — 109
*Ivan Mikulčić*
Spätrömische Gräber von Scupi (Zusammenfassung) — — — 142

## III. ЈАЗИК И ЛИТЕРАТУРА

*Борис Марков*
Именки со значењето својство или апстрактен поим во современиот македонски јазик — — — — — — — — — — — 145
*Борис Марков*
Существительные, обозначающие признак или отвлеченное понятие в современном македонском языке (резюме) — — 207
*Бистрица Миркуловска*
Реализација на петостопен женски јамб во поетски превод од словенечки на македонски јазик — — — — — — — — 209
*Бистрица Миркуловска*
Реализация пятистопного женского ямба в поэтическом переводе с словенского на македонский язык (резюме) — — — 219
*Olga Mišeska-Tomić*
A Contrastive Study of english, macedonian and serbo-croatian determiners — — — — — — — — — — — — — 221
*Олга Мишеска-Томиќ*
Определениот и неопределениот детерминатор во англискиот, македонскиот и српскохрватскиот јазик (резиме) — — — 264
*Марија Најческа-Сидоровска*
Синтагми со етички датив во македонскиот и српскохрватскиот во споредба со рускиот јазик — — — — — — — — — 265
*Марија Најческа-Сидоровска*
Словосочетания с дательным этическим в македонском и сербохорватском языках в сопоставлении с русским (резюме) — 274
*Душко Томовски*
И.—е. лабио-велари во германските јазици — — — — — 277
*Duško Tomovski*
The Labio-velars in the germanic languages (Summary) — — 283
*Душко Томовски*
Зиверсовите закони во старо-високо-немскиот — — — — 285
*Duško Tomovski*
Sievers' Laws in Old High German (Summary) — — — — 291
*Владимир Цветковски*
Сложени именки во англискиот и македонскиот јазик (контрастивна анализа) — — — — — — — — — — — 293

*Vladimir Cvetkovski*
Compound nouns in English and Macedonian. Contrastive analysis (Summary) — — — — — — — — — — — — — 300

*Вера Антиќ*
Личноста на Соломон во средновековните текстови и македонскиот фолклор — — — — — — — — — — — — — 303

*Vera Antić*
Solomon's personality in the medieval texts and the macedonian folklore (Summary) — — — — — — — — — — — — 321

*Taško Belčev*
Opowiadania i powieści Michała Czajkowskiego z II okresu twórczości zawierają ce tematykę bałkańską — — — — — — — 323

*Ташко Белчев*
Расказите и романите на Михал Чајковски од II-от период на неговото творештво со балканска тематика (резиме) — — 356

*Милан Ѓурчинов*
Два прилога за Б. Л. Пастернак — — — — — — — — 359

*Milan Djurčinov*
Contribution sur deux documents de Boris Pasternak (résumé) 365

*Вера Јанева-Стојановиќ*
Категоријата на времето во романот „Обичен живот“ од Карел Чапек — — — — — — — — — — — — — 367

*Vera Janeva-Stojanović*
„La vie ordinaire" ou la temporalité chez Karel Tschapek — 383

*Nikolina Keremestevska-Ivanova*
Von der Schiksals— zur Erlösungsidee — — — — — — 385

*Николина Кереместевска-Иванова*
Од судбинска кон спасувачка идеја (резиме) — — — — 429

*Maria-Verena Leistner*
Heinrich Heines Auseinandersetzung mit der deutschen Romantik 431

*Марија-Верена Лајстнер*
Расправата на Хајнрих Хајне со германскиот романтизам (резиме) — — — — — — — — — — — — — — — 453

*Надежда Момировска*
Спецификата и творечката особеност на Васил Ильоски — — 455

*Nadežda Momirovska*
La spécification et la particularité créatrice de Vasil Iljoski (résumé) — — — — — — — — — — — — — — 459

*Božidar Nastev*
Affinités albanaises de Mérimée — — — — — — — — 461

*Божидар Настев*
Албанските афинитети на Мериме (резиме) — — — — — 474

*Цветанка Органџиева*
Руските словенофили и фолклорот — — — — — — — 477

*Цветанка Органџиева*
Русские славянофилы и фольклор (резюме) — — — — — 496

*Aleksandra Papazoglu*
Die Manuskripte bzw. Typoskripte zu „El Shatt" von Louis Fürnberg — — — — — — — — — — — — — — 499

*Александра Папазоглу*
Ракописи (типоскрипти) за Ел Шат од Луј Фирнберг (резиме) 501

*Гане Тодоровски*
Лев Николаевич Толстој и Македонија — — — — — — — 503

*Гане Тодоровски*
Лев Николаевич Толстой и Македония (резюме) — — — 513

*Томислав Тодоровски*
Уметничкиот детаљ — неговата специфика и улога во методските разгледувања на литературните творби — — — — 515

*Tomislav Todorovski*
Das künstlerische Detail — seine Spezifik und seine Rolle in der methodischen Betrachtung literarischen Werke (Zusammenfassung) — — — — — — — — — — — — — 523

Ферид МУХИЌ

# ОНТОЛОШКИ, ГНОСЕОЛОШКИ И АКСИОЛОШКИ АСПЕКТИ НА ПОИМОТ „СТВАР ПО СЕБЕ“ ВО НЕКОИ ФИЛОЗОФСКИ ПРАВЦИ*

Решавањето на проблемот на „ствар по себе“ се соочува со сериозни тешкотии веќе во самиот почеток.[1] Поради тоа и поимот на „ствар по себе“ не е единствено, ниту едногласно дефиниран во постоечките филозофски речници.[2] Сепак, барем во рамките на филозофијата, проблемот не е без важност и сериозни, често и директни консеквенции врз начинот на решавањето на некои фундаментални теоретски прашања, што

*) Во анализата е поставена цел да се испита релативно некохерентно третирана проблематика, низ долг временски период. Ставовите на класиците на марксизмот за ова важно прашање, изразени особено во „Анти-Диринг“, „Филозофските тетратки“ и „Материјализмот и емпириокритизмот“, претставуваат сосема нова епоха во филозофското разрешување на прашањево. Нивното иследување не може да се исполни со спомнување неколку општи места, туку бара темелно и опстојно разгледување, односно, одделна студија.

[1] Проблематичен е веќе и самиот термин. „Ствар по себе“ е кованица која има прешироко, а донекаде и контрадикторно значење. Ниту една ствар, имено, не е само „за или по себе“, туку е секогаш и резултат и фактор во однос на останатите нешта.

[2] Така: „NOUMENON: (грч.) оноа промисленото што може да се сознае само со духот или со чистата мисла. За Платон ноумените се сите интелигибилни предмети, особено идеите, за разлика од сѐ она што може да се забележи со сетилата и што претставува само појави — феномени. Кант го определува ноуменонот како ствар по себе, предмет што го трансцендира искуството и кој е теоретски проблематичен, бидејќи кон својот поим стои само како предмет на несетилно воспримање („перцепција“ не оди поради тоа што е таа сетилна — Ф. М.). Наспроти на нужноста на царството на феномените во кое постои чиста ефициентна причиност, практичниот ум мора да го постулира постоењето на светот на ноумените, за да се обезбеди царството на човечката слобода“ (Filozofski rječnik; Загреб, 1965, стр. 280).

б. „NOUMÉNAL: Терминот го извел Кант од грчкото noomenon, за да го опише она што духот (nous) го открива во феномените, но кое не може да се перцепира. Деривација: ноуменален; Синоним: Ствар по себе; Корелат: феномен.

А. Определен позитивно: Ствар по себе, апсолутната стварност, за која не можеме да имаме емпириско ниту сетилно сознание, но која може да биде сознаена со интелектуалната интуиција. Со оглед на тоа што, според Кант, човекот ја нема оваа интуиција, следи, според него, дека ноуменот не може да се дефинира поинаку освен во однос на феноменот“.

В. Определен негативно: Несознатливото.

(Dictionnaire de la langue philosophique; Paul Foulquié et Raymond Saint-Jean, Paris, 1969, p. 483).

в. „NOUMENAL: . . . она што може да го сознае само умот. Во „Критиката на чистиот ум“ Кант ги спротивставува ноумените, „стварите по себе“, значи, оние нешта што постојат независно од сите односи со нашиот дух, на феномените. Само феномените можат да станат објекти на сознание, додека ноуменоните остануваат

може да послужи и како објаснување на оправданоста од баквите разгледувања.

Мултидимензионалноста на објектот не имплицира и дифузен пристап, ниту нерасчленета негова експликација; целината може да се опфати само доколку таа се испитува во одделни аспекти. Се разбира, притоа не се губи од предвид привремената и методолошката суштина на ова расклопување; дека испитуваното подрачје останува единствена целина и дека освојувањето на таа целина претставува и основна цел се подразбира.

„Ствар по себе" непосредно навлегува во низа филозофски подрачја, откривајќи се во повеќе перспективи и наметнувајќи употреба на разнородни оптики и мерила. Не застапувајќи ги сите, па сепак, наметнувајќи се со опфатност и есенцијалност, се откриваат како темелни три, помеѓу себе преплетени, но автономни подрачја: онтолошкиот, гносеолошкиот и аксиолошкиот аспект претставуваат нивна адекватна филозофска формулација.

## I.

Фактот на постоењето како осознаен, директно доведува до двоење, до диференцирање, до дистанца. Основните содржини се поларизираат крајно општо, но беспоговорно консеквентно, како оној што поседува сознавање[3] и она што е од него различно, а што му служи како предмет, или, засега прејудицирано и претпазливо: како субјект и објект.

---

на нивото на убедувањето (како постулати на практичниот ум). Најчесто придавката ноуменален се употребува за да се изрази појавата или стварноста која неограничено го надминува нашиот дух: се спротивставува на феноменалното".

(Dictionnaire de la Philosophie; Larousse, 1964. p. 206).

г. NOUMENON: Кај Кант објект или моќ, која го трансцендира нашето искуство и чие постоење теоретски е проблематично, но, поради практични причини мора да се постулира. Во теоретските термини, Кант го дефинира ноуменонот позитивно како „предмет на не-сетилната интуиција", а негативно како „не-објект на сетилната интуиција", но бидејќи го порекнува постоењето на секоја друга, освен сетилната интуиција, ноуменонот останува несознатливо „х". Сепак, во својата практична филозофија, постулирањето на областа на ноуменалното (за Кант — Ф. М.) се поставува како нужно за да се објасни можноста на слободата".

Ноуменален свет: Кај Кант предметен, реален свет како спротивставен на појавниот свет. Не може да се сознае".

(Dictionary of Philosophy; Dagobert D. Runes, 1963, p. 215)

Како што се гледа, дефинициите главно одат кон значењето што на поимот му го дал Кант; притоа, по правило, се истакнуваат и внатрешните неконсистентности на ваквото третирање, но, не се наоѓа адекватна супституција. Дури и терминот на сите европски јазици се преведува според истиот, веќе критикуван шаблон: „Ствар по себе" — „Ding-an-sich" — „Thing-in-Itself" — Chose-en-soi", постојано со исто значење.

[3]. Терминот сознание (или познание) имплицира веќе готов резултат. Но, сознавање, како процес, постои и тогаш кога не се доаѓа до некое сознание. Поради тоа, во натамошниот текст, ќе се задржи оваа дистинкција, иако и таа не е имуна од забелешки.

Но, свеста за разликата, расцепот и поделбата, никако не е и здрав доказ дека до прекинот дошло и дека дистанцата е р е а л н о настаната; под претпоставка на нивната различност, мислата и збиднувањето никако не се совпаѓаат. Оваа божемна тавтологија е резултат на долготрајни и често безнадежни иследувања, кои дури во последните столетија се дисциплинираа; оваа божемна тавтологија, воедно, претставува и одреден дострел и општа појдовна позиција во сите консистентни филозофоки размислувања настанати во поново време.

Доследно домислен, спомнатиот расцеп (до кој доаѓа п р е к у умот, но чии р е а л н и рамки во овој степен не се презицирани ниту содржински, ниту во димензии), понудува само две логички алтернативи: (1) сознавачкиот субјект го знае своето постоење; (2) постоењето на објектот го сознава преку објектот, а не преку себе. Поинаку, знаењето, доколку треба логички да е сигурно и засновано, се сведува врз: (1) Sum ergo sum; (2) Est ergo est. Несуптилно и насилно се обединуваат носителите на овие исходишта во познатото Декартово „решение" Cogito ergo sum, што не е ништо друго освен Sum ergo est. Всушност, тоа е невешто и затоа евидентно прикривање на еден недозволив метафизички скок: најнапред се претпоставува и Cogito (sum) и објектот (est), за потоа, врз основа на нивното постоење, кое е само претпоставено, да се афирмира во заклучокот дека навистина постојат.

Токму со своето аксиоматско заобиколување на ваквите трансфери на мисловното врз п р е д м е т н о т о, мислителите од Милет потврдуваат дека оваа релација им била по себе разбирлива и аксиоматски јасна. Токму затоа, милетската школа се запрашала за тоа што би можело да биде м а т е р и ј а л н а причина на светот и нештата во него. Наспроти на субјектот, тие цврсто и без двоумење го наоѓале објектот, предметот, она што е д р у г о. Тие онтологијата не ја засновувале, туку ја откривале; иако неиздиференцирано во усогласен систематизиран пресек, разликувањето меѓу содржината на сознавањето од предметот кој се сознава, или, „ствар за нас" од „ствар по себе", за нив бил постулат.

Но, веќе Емпедокле, Анаксагора и атомистите го замениле ова прашање (по неуспешните и спротивставени одговори на самите милетски филозофи) со нова дилема, која веќе во својата формулација го прејудицирала и правецот на можниот одговор: Што е ефициентната причина на светот и нештата?[4] Онтолошкиот аспект на „ствар по себе", кој изворно се откри-

[4] Аристотел (во Метафизиката) го истакнува примерот на Анаксагора, велејќи дека „тој им се спротивставува на своите претходници, онака како што умен човек им се спротивставува на мрзливите брборковци" — со тоа што за финалната причина зборува во поимите на мислењето и умот, па „доаѓа дури и до таму умот, во најмала рака формално, да го смета за причината на космичкиот ред".

ва во априорна афирмација на нејзиното постоење, сега се усложнува и напукнува. Инстинктивната извесност дека „јас сум“ и дека „светот е“, која на најразновидни начини се потврдува и потхранува во практичниот живот, изискува да биде обмислена, објаснета и о п р а в д а н а. Умот кој дејствува, креира и го с о в л а д у в а предметот, од далеку, бавно, но настојчиво приготвува терен за да докаже дека тој не само што може да создаде сè, туку и дека навистина создал сè! Дури и „ствар по себе“ е во целост негов продукт, а автохтоноста на предметниот, објективен свет само е илузија, привидение, егзистенцијална дезориентација. Патот може лесно да се следи: Платон, особено Аристотел, наспроти на карактеристичната несигурност, го отпочнуваат.

И додека **Платон** се решава за еден од најголемите фантазмагориски пресврти, во кои она што нам ни се открива како реално и постоечко претставува само изведена стварност, дури и копија на вистинската стварност, **Аристотел,** по дваесет години дисциплинирано следење на мислите на големиот учител, се свртува повеќе кон м е х а н и к а т а, кон внатрешната организација на динамиката на „ствар по себе“. Тој сè уште не го прифаќа имплицитниот заклучок на Платон, што подоцна ќе прерасне во навидум евидентна вистина на апсурдноста на постоењето на предметот или стварноста, кои би биле независни од мислењето, „ствар по себе“, меѓутоа, Аристотел ја експлицира на начин што ќе го олесни патот кон апсурдниот заклучок за универзалниот творечки ум.

Вкупното светско случување се определува, според Аристотел, со внатрешната нужност на сите постоечки нешта, кристализирана како стремеж да се стане нешто повисоко и посовршено. Во овој контекст, како најсоодветни носечки поими тој ги употребува „материја“ и „форма“. А двата поими се чисто умствени творби, така што директно го отвораат патот за подоцнежното одвојување на содржината на оознавање од објектот кој се сознава, па така и за консеквентното сведување на објетивната стварност врз содржина на нашето сознавање, respective, и за радикалното укинување на „ствар по себе“. При сето тоа, Аристотеловото, како впрочем и Платоновото сфаќање на материјата, стои, не смее да се заборави, поблиску до Шелинговиот поим на „Волја“, па дури и на поимот што Шопенхауер го употребува — „Волја да се биде“ — таа не е корпоративна, не е тело, туку стои поблиску до дестилиран и филтриран супстрат, или принцип на корпоративност и корпорабилност. Токму во оваа смисла се определува и значењето на „формата“ како „сила која обликува“ и како „внатрешна нужност и импулс“.[5] Со ова и дотогашните здраворазумски и условно речено

[5] На ова укажува уште Алфред Вебер.

рефлексни ексурзии на филозофската мисла во сферата на теологијата битно се трансформираат: наместо сетилен, антропоиден и персонифициран бог[6] Аристотел воведува бог кој веќе не го создава светот — барем не во директното значење на зборот — туку го д в и ж и, па и тоа не како м е х а н и ч к а сила, не веќе како causa legalis, туку како „тотален мотив на ссто светско случување". Тој, богот, го движи светот на начин што е поблиску до смислата на causa finalis, или „telos", entelehija која енергизира — во најблиско значење на внатрешен императив, како што идеалот да се биде „добар" го покренува и го определува дејствувањето на оној што сака да стане добар. Но, од ова следи дека целата светска основа, како вкупноста на она што навистина е, се сведува врз основниот поим на бог, кој во овој случај, не е за Аристотел ништо друго освен „ствар по себе"[7]. Голем дел од натамошниот историски развиток на филозофската размисла, ќе биде директно, или посредно, детерминиран со овој свиок што го направиле Платон и Аристотел.[8]

**Во пост-ренесансната** филозофија, проблемот на „ствар по себе" се поврзува потесно со она значење кое и денес му се **придава, а кое е** директно изведено од начинот на решавањето **на основното** гносеолошко подрачје. Се разбира, патот не бил **директен,** ниту можел да ги прескокне нужните постапности. Така **Лок,** по речиси две илјади години од предложеното решение на Аристотел, сè уште го поврзува проблемот на „ствар по себе" со тогаш веќе инаугурираното значење на поимот „супстанца"; во опозиција со неговата решеност да се испитуваат „обемот, границите, содржината и важењето на нашето сознание" стои неговото дефинитивно непревладано премислување супстанцијата да ја сведе врз гносеолошка содржина, така што тој никако не може да го прифати имплицитниот заклучок за „ствар по себе" (супстанција) како ментална или спиритуална категорија. Евидентна е неконсеквентноста на односот на појдовните премиси на Лок со понудените заклучоци. Сведувајќи го сето сознание врз она што го определува како „идеја", тој практично го исклучува објектот, предметот кој се сознава, сведувајќи го целото наше знаење врз свеста за идеите. Притоа и просторот и времето, како и едноставните и сложените идеи, можат да с разберат како целосни к о н с т р у к ц и и на умот.[9]

---

[6] Без оглед на тоа, во теологијата, па и во општите претстави, богот останал долго, може да се рече и денес, извесен персонифициран и индивидуализиран поим.

[7] Оваа компарација ја дава Oscar W. Miller во „The Kantian Thing-in-Itself"; New York, 1956, p. 10.

[8] Директен пример на двојното влијание во кое се комбинирани и ставовите на Платон и исправките и дополнувањата на Аристотел, секако дава концепцијата на Еригена. Особено неговото разликување помеѓу: а. Она што создава а не е создадено; б. Она што е создадено и што создава; в. Она што ниту е создадено ниту создава, укажува на изворите на неговото определување.

[9] Би можело да се рече дека тука е содржана непосредната антиципација на Кантовото решение.

Бидејќи сложените идеи им го должат своето постоење, веќе сосема explicite, на определените ментални операции, а секундарните квалитети — кои се откриваат како своевидна отстапка пред заклучокот што се наметнува, а за чие прифаќање не постои радикална готовост — се опредлуваат како нешто различно од силите и предметите кои ги предизвикуваат, но, бидејќи и секундарните квалитети се дознаваат преку идеите, станува однеснадеж сомнително како воопшто можеме да знаеме нешто за самите предмети, или за примарните квалитети. Се чини контрадикторно преку посредуваност — а идеите кај Лок се посредувани per definitionem — да се знае непосредното — што, пак и со „ствар по себе" мора да биде исто така per definitionem. Дури и употребата на она што Лок го употребува како помош, и што го определува како општа „способност за знаење",[10] претставува извесен степен на учество, па така и на додаток, на прилог на самиот сознавачки ум. По **Беркли** и **Хјум,** решенинијата до кои дошол Кант ќе се наметнат императивно. Имено, исцрпени се сите можни комбинации: „ствар по себе" е апсолутно реална и може да се определи; „ствар по себе" е реална но не може точно да се определи; „ствар по себе" воопшто не е реална, туку е плод на одреден вид определување (esse percipi); „ствар по себе" ниту е реална ниту може да се определи.[11] Останало само да се откаже од истражувањето на „предметите а да се испитува нашата способност за предметното знаење, и тоа доколку е таа apriori можна",[12] при што „ствар по себе" е нешто реалистично, донекаде слично со феноменалното, но, од друга страна, нешто што мора да остане и автономно, па како такво, сосема различно од феноменалното — кое е секогаш посредувано, и дотолку искривено. Основната тешкотија, што и самиот овој поим per se ја потврдува сопствената концептуална природа, а никако нешто што би било „независно по себе", или што и она кое се мисли како неосознаено сепак притоа се знае, секако дека не се отстранува.[13]

Бидејќи научното решение на онтолошкиот проблем општо е познато и прифатено, останува, во рамките на ова испитување, да ги видиме аргументите и консеквенциите на поинаквите пристапи кои, ни се чини оправдано да тврдиме, во основа се сведуваат на единствен став.[14] Суштинската карактеристика

---

[10] Во оригиналот стои ,,faculty of knowing".

[11] Што е несомнено хјумовска консеквенца.

[12] Дека овој скок има исклучиво методолошки последици, јасно е од дефинитивно колебање на Кант околу определувањето на ,,ствар по себе".

[13] На што, впрочем, укажале низа коментатори од различни филозофски дострели. Меѓу нив, забелешките на Фихте секако се најпознати.

[14] Ваквата единственост може да се препознае дури во толку разновидни концепти какви што се ,,идејата" кај Платон, ,,вечниот дух" кај Беркли, ,,трансценденталното его" кај Кант, ,,животот" кај Бергсон, ,,ентелехијата" кај Дриш, ,,душата" кај анимистите, и тн., при што само се варира извесен метафизички концепт на изворот и на некоја екстра-мундана сила.

на ваквото мислење е обид да се укине разликата меѓу објектот и субјектот, но така што сета стварност ќе се сведе врз субјектот. Во многу нешта репрезентативна е една обемна студија со понудено сопствено решение, во која авторот Оскар Милер наоѓа доволно сили и умешност радикално да застапува токму онаков вид интерпретација.[15]

Основниот став, што Милер воедно го презема и како евидентен факт со достатна аргументациона тежина, се сведува на несомнениот паралелизам меѓу човечкиот развиток и развитокот на неговите знаења за светот во кој живее. Вон секакво сомневање е дека овој процес не се исцрпува само во гносеолошката димензија и дека човечкиот развиток — разбран во неговата општествено-објективна универзалност — директно влијае и врз развитокот на објективниот, предметниот свет, така што развитокот на човекот воедно е и развитокот на светот. Меѓутоа, оваа чисто биолошка вистина[16] никако не може да се апсолутизира, па да се заклучи дека човечкиот развиток едновремено претставува и единствена основа за развитокот на светот, бидејќи со тоа веќе се имплицира она што Милер навистина и со директна афирмативност ќе го тврди: дека човечкото знаење, respective човечкиот ум, е и единствената основа и единственото подрачје во кое светот воопшто постои. Притоа, недозволивоста на ваквиот заклучок не лежи во негативните последици до кои тој би довел — опасноста не е аргумент — туку тоа е во стварната невистинитост и логичката неизведеност врз која тој се заснова. Основните факти се толкуваат сосема пресвртено, онака како што било со познатиот „геолошки пресврт“, па затоа и се оборени токму како во тој случај.[17]

Логичката аргументација на Милер се повикува на функционалноста на човечкото сознавање, односно, на целесообразната природа на човечкиот ум. Оттука следи дека сè она што се сознава, претставува извесна „употребна вредност“ за сознанието, но воедно и својата егзистенција ја има само во сознавачкиот ум: „Поимите и концептите од сите видови, без оглед дали се тоа хипотези, вредности, контролори или „ствари по себе“ — (што е за Милер едно исто) — секогаш се само

---

[15] Oscar W. Miller: Наведеното дело.

[16] Во онаа смисла во која вели Дарвин (во „The Descent of Man"): „Штом важните способности на мислењето и чудењето — имагинацијата и љубопитноста — заедно со некои моќи на резонирање, ќе почнат барем делумно да се развиваат, човекот почнува природно да го разбира она што се случува околу него, па дури и да гради и обликува".

[17] Се работи за примерот на J. G. Lehmann и G. C. Füchsel, кои први ја истакнале претпоставката дека постарите геолошки седиментарни формации се токму тие што се наоѓаат во хоризонтални слоеви — што го објасниле со дејствувањето на водата — додека острите стрмнини се понови и под влијание на големи деформации, што во целост се спротивставило на дотогашната владеачка концепција за природата на транзитните карпи.

инструменти за остварување на саканите цели."[18] Така треба да се изведе во целост субјективна и инструментална природа на „ствар по себе": со еден логички пресврт, имено, од тоа што ја потврдува објективноста на субјективното, се стреми да се потврди и субјективноста на објективното! Основната смисла, која уште и може да се оправда во гносеолошката рамнина, Милер ја наоѓа во она во која таа никако не може да се оправда, во онтолошката:" Интересно е да се истакне дека „ствар по себе" која долго време е сметана за ноуменален производ, за ноуменален ентитет, за нешто во суштина различно од светот во кој живее човек, всушност претставува инструмент во рацете на оној што го создал од сопствениот ум и рефлексија за специфичната улога на манипулирањето со материјалот од неговиот свет на податоци,[19] токму онака како што човек направил плуг за да го ора полето, или како што е направена мотика за окопување на растенијата."[20] Се разбира дека „ствар по себе" не е различна од светот во кој човекот живее, но таа е секако различна од човечкиот ум. Постоењето на една независна содржина на сознавање, која може, но која и не мора да биде сознаена и сознавана, му се наметнува и на Милер: илустрацијата на концептот на „ствар по себе" веднаш побарува поткрепа во несомнено објективните содржини какви што се плугот, мотиката, полето и растенијата. Од друга страна, во поапстрактниот филозофски јазик тој ја заобиколува тешкотијата на отстранувањето на „ствар по себе" како независна и објективна предметна содржина, со едно, како во полушега и сосема лежерно, ноншалантно употребување на крајно неиздиференциран термин „stuff" за субституент на „материјалот на светот на податоците". И во овој случај принудена е мислата да се соочи со нешто различно од самата неа, па како таа не се мисли само себе, туку секогаш има и некаков импулс и примена содржина, останува да се открие дека зад „самите сакани цели" стои нешто предметно што ги декларира како такви и што ги поставува како привилегирани пред другите м о ж н о с т и. Со тоа, пак, објективноста, а не субјективноста на „ствар по себе", станува евидентна.

Дури и обидот да се изедначи „ствар по себе" со хипотезите на кои умот, особено во филозофските испитувања нужно прибегнува, не е поуспешен излез: „Хипотезите, или „ствари по себе", како и да сакаме да ги наречеме, претставуваат нужност на мислењето. Тоа е единствен адекватен начин да се мисли и да се расправа за и со феномените."[21] Притоа е малку оправдано, а секако премногу оптимистички тоа што Милер се

[18] Oscar W. Miller: Цит. дело, стр. 83.

[19] Авторот употребува : „data-world".

[20] Miller: ibid., стр. 84.

[21] Ibid. стр. 87

повикува на познатото мислење по кое „ниту една филозофска доктрина не може да биде повеќе од голема хипотеза, поради тоа што за оние клучни „последни прашања“ секогаш мораат да се употребуваат исклучиво хипотетски формулации, поради природата на испитуваните содржини,“[22] — затоа што тоа повеќе се изразува на нивото на техниката на филозофското испитување, а никако не во слој на онтолошкото расудување.

Оваа карактеристична невнимателност во разликувањето на објективниот од субјективен слој на стварноста, сознание од предметот на сознанието, и на техниката со суштината и предметот на испитувањето, уште појасно се открива во ставот за „исчезнувањето и трансформацијата на „ствар по себе“: трансформациите (како имплицитно ветување на можноста за исчезнување на „ствар по себе“) на предметната страна на „ствар по себе“ се идентификуваат со трансформациите до кои доаѓа во поимот на „ствар по себе“. А ако „ствар по себе“ веќе **и не може да се знае**, како тогаш може да се знаат нејзините **трансформации**? Но, дека Милер навистина мисли исклучиво **на појмовната**, во филозофската теорија извршена трансформа**ција на поимот** на „ствар по себе“, и дека само нејзе ѝ го при**дава предметното** значење, се гледа од начинот на кој таа е **класифицирана** и изложена: „1. Трансформација на „ствар по себе“ во актуелен и конститутивен реалитет, при што се испитуваат промените во сфаќањата на школите на првите материјалисти; 2. Трансформација на „ствар по себе“ во појмовна содржина; 3. Трансформација на „ствар по себе“ во спиритуална содржина.“[23]

Евидентно е дека се работи за трансформации во знаењето и сфаќањето, а не во самиот свет, не во предметот, во објектот. И покрај тоа што анализата која ја презел Милер, според оваа шема, навистина содржи интересни филозофски мислења, таа не се однесува на предметниот свет ниту со неа може да се потврди „субјективноста и концептуалноста на ствар по себе.“[24]

Умот што истражува го совладува својот објект; кога е тоа светот, тогаш светот е совладан. Единствената тешкотија е постоењето на логичка дисонанца. Соочен со апсурдноста и немисливоста на консеквентното решение до кое дошол Беркли,[25] а сакајќи да го следи „умот што истражува“, Милер наоѓа нов излез. Според тоа решение: „Ствар по себе ниту е реалистична, бидејќи доколку би била „реалистична“, би морала да биде под-

---

[22] Ставот на Levy-Bruhl е изнесен во „History of Modern Philosophy in France”.

[23] Miller: ibid. 102.

[24] Ibid,. стр. 102.

[25] Последната консеквенца — солипсизмот, како одредена содржина, не може доследно да се мисли.

ложна на законите и дефинициите на феномените; ниту е „спиритуална" бидејќи не може да биде вистинска причина на феномените (во смислата што Лок му го придава на овој поим, како произведување на сложените идеи). Таа е одговор на логичкиот императив на човекот, таа е рефлективното „јас по себе"."[26]

Единствена негативна последица на овој „метаболизам на умот" е губењето на видот: заслепениот ум смета дека со тоа што го промислил апсорбирањето на предметот и светот објективно е завршен и извршен тој процес и дека освен умот не останало ништо друго. Оваа, така да се рече, вродена интенција на процесот на сознавање често доведува до апсолутизација на сознавачкиот субјект: панлогистичката конструкција на светот во „бестемелната темелитост" на Хегеловата верзија претставува еден од најјасните примери. Мисловниот процес изразен во концепцијата на Милер, завршува сосема слично: „(Треба да се знае дека) вистинската природа на стварноста може да се опфати со поимите на божјата мисла и на човековата мисла, а овие мисли мораат да бидат мислени онакви какви што се во дадениот момент, т.е. сега. И дека овие мисли а не Материјата, или Силата, или Енергијата, ја конституираат последната основа[27] на сета Стварност, како на видливата, така и на невидливата."[28]

Ако коментари и не биле многу потребни, се чини дека ваквите сфаќања го наметнале императивот на критиката. Таа, како акција која се стреми да ги наплати заостанатите долгови и да ги награди оштетените, секогаш стои наспроти на секоја едностраност. Логичен израз добива критиката во настанувањето на таканаречениот реализам. **Г. Е. Мур,** отпочнувајќи го бранот на спротивставената предметност која протестира против едностранчивото изгонување (она што умот го довршил во филозофијата на **класичниот германски идеализам,** а особено во заклучокот на Беркли), децидно го разбива темелниот став дека постои синонимска релација меѓу „да се биде" и „да се биде перцепиран".[29] Силата на бранот ја зголемуваат и низа други филозофи,[30] така што наскоро се кристализираат основните контури на овој процес со кој се рехабилитира предметноста. Основната согласност на сите поборници е во побивањето на ставот на Беркли според кој, да се биде значи или да се биде ум, или да се биде идеја во нечиј ум — додека прашањето за тоа дали секундарните квалитети им при-

---

[26] Miller; ibid. стр. 116.

[27] Авторот одново употребува „stuff".

[28] Miller: ibid, стр. 135.

[29] Види во G. E. Moore: „The Refutation of Idealism" (1903).

[30] Особено Расел и тројцата Американци — Holt, Montague, Perry: „The New Realism" (1912), го разработиле ова прашање.

паѓаат на нештата, или се реални само во сознанието, останува нерасветлено.[31] Неговите натамошни координати се во системот протегнат меѓу логиката и лингвистиката, односно семантиката, што бездруго значи своевидно дезертирање од целата област.[32]

Голем пат е изминат, но не се отишло далеку. Кога Платон, сакајќи да ја превлада постоечката појмовна конфузија во определувањето на предметниот, објективен свет, сака да го одбепне еквивалентот на „ствар по себе" — барем во онаа димензија во која таа е независна од мислењето[33] — тој сепак употребил поим што одново ја воведува, макар и во специфична формулација, „стварта по себе". Значењето на „шума", „дрвна граѓа", „дрво", без оглед на содржаната интенција да не се прецизира, туку да означи извесен недефиниран, необликуван (н е о ф о р м е н) материјал, сепак директно доаѓа до еден вид поим за примордијален супстратум.[34] Па без оглед на тоа што во некои трудови Платон не го употребува овој термин,[35] сепак и во тие дела користи извесна синонимска определба на основата на сета сензуалност, определувајќи ја таа основа како неограничена, „како нешто на што можеме да му припишеме сè што може да биде поголемо или помало, посилно или послабо... а чие јасно определување не е возможно... туку е елемент на беспојмовното постоење и промена, кои никогаш не допираат до Битието и Постојаноста."

Сосема слично ја определува супстанцијата Лок, велејќи дека „таа е ни сам не знам што"[36] и она „што е исто секаде", па дури и Кант, за кого „ствар по себе" е граничен поим кој не може да се знае, но кој може да се мисли. Монизмот на објектот завршил во монизмот на субјектот. И притоа се испуштило од предвид дека ниту едно „ego"[37] не е во стварноста навистина слободно, ниту може да има спонтана, непредизвикана дејност; тоа секогаш го прима оној поттик, макар и како содржина што ја преобликува, од нешто различно од него, од

[31] Практично, во негова изворна верзија, ова прашање е речиси во целост напуштено.

[32] Анегдотска е случката со еден кинески филозоф кој дошол кај прочуениот професор Мур да му објасни нешто за суштината на светот. По разговорот со него, Кинезот изјавил дека ништо не слушнал за светот, но затоа многу за правилна употреба на англискиот јазик.

[33] Ова е важно: и покрај тоа што идеите кај Платон имаат највисока реалност (а со тоа се и о б ј е к т и в н и), тие сепак не се независни од мислењето, туку се мислат к а к о независни.

[34] Истиот термин го употребува и Аристотел (така, „proto hile") задржувајќи исто значење, кое е тешко преводиво со само еден термин.

[35] Во „Тимеј" и „Филеб", на пример.

[36] „I know not what" е формулација која не нуди голем избор.

[37] Дури и фихтеанскиот излез, со апсолутизација на „ego", е во принцип а-логичен.

она што е надвор. Дури и самиот поим на преобликување претпоставува постоење на нешто што се преобликува. Притоа, прашањето кое долго време служи како аргумент за непостоењето на „ствар по себе“ — имено, нејзината наводна несознатливост или трансцендентност — треба внимателно да се оддели: знаењето дека нешто е може да се оформи и пред тоа нешто да се утврди сетилно или искуствено, како што нешто може да е, а притоа да не се знае.

## II.

Останува збунувачко тоа што единствениот начин да утврдиме дека нешто е води преку сознавање. Од друга страна, наметната ни е загатката како можеме да го знаеме нешто како независно од нашето знаење? Или, како воопшто знаеме дека нешто е, дури и тогаш кога ние не го знаеме?

Извесноста на предметот ја гарантираат сетилата. Така, она што е објект на сетилното сознавање стои во својата реалност наспроти на содржините кои само се мислени, а кои не ги афицираат сетилата. Ваквото решение има голема предност во тоа што критериумот за објективната стварност го наоѓа во субјектот, така што тој му се наоѓа постојано при рака. Не помал е и недостатокот: доколку би се претпоставило непостоењето на сознавачкиот субјект, постоењето на објектот би станало само хипотетичко и сосема неизвесно. Некоја универзална свест би морала да се подразбере како општа основа во која предметниот свет може да ја обезбеди својата егзистенција како промислена содржина.

Преостанува, тогаш, да се укине критериумот според кој реалноста на предметот се определува исклучиво со сетилата: доколку објектот може да се мисли и како нешто што постои и така да не ги активира сетилните рецептивни способности, значи, и како нешто што може да се сведе на појмовно рамниште, можеби ќе се надмине евидентната неадекватност на првиот критериум.

Атомистите, барем според она што го оставиле полу-митскиот **Леукип** и неговиот следбеник **Демокрит**, го направиле овој решителен чекор. Нивните „елементи“, доколку ќе се разберат во онаа чиста смисла која основачите непосредно им ја припишувале, не се ниту материјални ниту духовни, туку најблиску до концептуални. Тие не се бог — било да е тој персонифициран или претставен само како најопшт принцип — но, тие не можат да се сведат или да се споредат со кој и да е од „четирите елементи“. Нив ние и не можеме да ги набљудуваме затоа што тие не можат да бидат предмет на перцепција, туку до нивното постоење доаѓаме така што ги *сфаќаме*. Токму од оваа поделба на стварноста во два правца — оној што се

знае преку сетилата и оној за кој е неопходен и единствено достапен пат употребата на умот — се создава основа за расцепот и хиерархизацијата на сознанието. Во голема мерка тука е антиципирано не само решението на Платон, туку дури и на Кант: и едниот и другиот разликуваат два слоја на стварноста, од кои едниот се сознава со сетилата, а другиот со умот. Притоа, Кант не ги дели толку остро овие видови на стварноста, но сепак без двоумење тврди дека „ствар по себе" не може да се знае по пат на сетилните квалитети, туку дека може само да се мисли.

Се разбира, во текот на она време кое ги одделува и посредува сфаќањата на атомистите од мислењата на Кант, направени се обиди проблемот да се реши и на своевидни и нови начини; главно, тие останале безуспешни или апсурдни, понекогаш блескави, но по правило осамени. Главната струја повеќе или помалку ја следела понудената солуција, што покажува и незнатното растојание до кое се стасало по изминувањето на целиот овој период. Притоа, и ова е особено важно да се спомне, ваквата релативна резултатска статичност не се должи на филозофска абулија, туку е детерминирана со непристапноста на истражуваното подрачје.

И сосема разумно и оправдано барање, сите способности да се посветат само на проблемот на утврдувањето на она што може да се знае и на начинот на кој се сознава, не довело, дури ни во интерпретација на така систематичен и продорен дух каков што бил Локовиот, до укинување на внатрешните противречности, импровизација, ниту до прифатлива концепција. Основањето на гносеологијата се покажува полесна задача од решавањето на нејзиниот основен проблем. Со вонредна способност за филозофска генерализација, Лок создал поим со кој го опфатил сето она што е или може да биде предмет на сознавање. Така, „идеите" ги определил како „сè она што е објект на разбирање кога човекот мисли", односно како „сета онаа содржина што умот ја употребува во текот на мислењето". Со тоа е направен извонредно важен синтетски пробив: доколку може да се идентификува вкупната содржина на она што му припаѓа на умот, тогаш останатото може да се смета за бараната „ствар по себе". Оваа мисла Лок ја спровел во дело така што вовел дистинкција меѓу примарни и секундарни квалитети, при што, примарните квалитети се оние кои постојат во предметите од надворешниот свет и како такви се независни од сознавателниот процес, додека секундарни се силите со кои предметите делуваат врз нашите сетила, наведувајќи ги да восприемаат на определен начин.

Со тоа, пак, оспорен е основниот појдовен став според кој за Лок „идеите" претставуваат вкупни мисловни содржини но кои се примаат по пат на сетилата. Преостанува еден излез:

да се претпостави дека сетилата имаат двојна природа. Со тоа би се задржал постулатот на универзалната и заедничка основа на сето наше знаење, а едновремено би се легализирала и дистинкцијата меѓу двата вида стварност. Силата на авторитетот на Лок, сепак не можела да ги затвори празнините во ваквата интепретација на основното гносеолошко прашање.[38] Критиката уследила од две основни позиции од кои поконсеквентна, па затоа и поапсурдна, е онаа на Беркли. Решението на Лок, **Беркли** го презел во целост, па во целост и го отфрлил, по една поразна вивисекција: „Нашето знаење за овие (нешта кои не се мислат) мошне многу се заматило и измешало, а ние сме доведени во крајно опасни погрешки со прифаќањето на претпоставката за двојното постоење на сетилата — од кои едното е интелигибилно или мисловно, додека другото е предметно и лишено од мислењето.[39] Притоа, стварите кои не се мислат, се замислуваат како да имаат сопствена природна основа, различна од онаа која духот ја перцепира. Доколку не грешам, овој најнезаснован и најапсурден поим претставува корен на скептицизмот, бидејќи, онолку долго колку луѓето ќе го замислуваат постоењето на реалните (предметните) нешта, како да е без мислењето, или надвор од него, и додека нивното знаење е само до таму реално до каде и во колку е усогласено со реалните нешта, ќе следи дека тие никако не можат да бидат сигурни дека воопшто поседуваат какво и да е сигурно знаење. Бидејќи, како може да се знае дали нештата кои се перцепираат се усогласени со оние нешта кои не се перцепираат, или, кои дури и постојат без мислењето."[40]

Беркли не е пријател; тој одбива да види што и да е позитивно во она што е втемелено без основа. Затоа тој и не ја развива гносеологијата, не ја унапредува, туку ја завршува во непоправлива конструкција. Но, тој има и цел, која пробива во сите негови учења. Спротивставувањето на скептицизмот и афирмацијата на „здравиот разум" (common sense) е онаа стратешка задача која го оправдува филозофското ангажирање: „Многу едноставно може да се докаже дека аргументите на целиот скептицизам во сите епохи зависеле секогаш од основната претпоставка на постоењето на надворешните објекти."[41] Идејата е вонредно јасна: доколку ќе го укинеме она што не

[38] Наспроти на Беконовиот протест против авторитетот во науките, уште и Лок, во текот на својот живот, бил почитуван како најуниверзален, па во толку и непогрешлив ум, споредуван со Аристотел, со не помал авторитет.

[39] Во текстот стои ,,real", што е несомнено поблиску до ,,стварно"; меѓутоа ова имплицира дека интелигибилното не е стварно, туку привидно, а бидејќи ниту, Лок, ниту Беркли немаат таква дистинкција, се чини дека терминот ,,предметно" се понудува како поадекватен.

[40] Berkeley's ,,Commonplace Book" — edited with Introduction Notes and Index by Johnston G. A. — London, 1930 (417).

[41] Ibid.

можеме да го мислиме, или она што е независно од нашето мислење, ќе останеме само со содржината на мислењето, а неа секогаш ќе ја знаеме. Така и скептицизмот ќе биде превладан, а неговиот локовски темел, репрезентационализмот, ќе биде укинат. Концизно е формулирана оваа мисла во ставот: „Претпоставката дека нештата се различни од идеите, укинува можност за секаква реална вистина и консеквентно доведува до универзален скептицизам; бидејќи, со тоа сето наше знаење и контемплација се сведува исклучиво врз нашите идеи.“[42]

Би било еднострано доколку би се заклучило дека од „исчезнувањето“ на „ствар по себе“, односно, од нејзиното укинување, следи и прекин со секоја натамошна филозофска активност. Имено, доколку нема „ствар по себе“ како независна од мислењето, сепак остануваат низа содржини кои се предмет на мислење и кои, како такви, можат да бидат филозофски осмислени. Беркли не прекинува со филозофијата затоа што расчистува со „ствар по себе“, туку овој резултат го применува докрај во останатиот дел од разработките на филозофската проблематика. Може во целост да се прифати појдовната позиција според која: „Може да се покаже дека централните линии на доктрината на Беркли, наспроти на карактеристичниот дуализам меѓу неговиот сензуализам и теолошката метафизика, сепак се такви што можат да се сметаат за кохерентна целина која на авторот (Беркли) му служи како основа за разработка на неговите етички и религиозни ставови.“[43]

Не мора да се опонира врската меѓу начинот на кој ќе се реши гносеолошкото прашање, и излезот во кој ќе се оформи солуцијата на системот на еден филозоф, а притоа да се согледа дека специфичноста и автономноста на гносеологијата не е укината. Решенијата кои, од општиот систем, би се воведе или насилно би се трансплантирале врз некое посебно подрачје, во случајов гносеолошкото, не би биле успешни затоа што нужно би ја нарушиле кохеренцијата, па и иманенцијата на поставената проблематика.

Недвосмислен пример претставува **Кант.** Исходиштата што се кристализирале во предложените верзии на емпиризмот и рационализмот ги синтетизира Кант во мислата дека тие треба да се отфрлат; ова е логично, бидејќи две безизлезности, како и да се маестрално соединети, не можат да дадат еден излез. Новиот пат, сепак, мора да отпочне од истите дилеми, но ќе внимава да не стаса до истите заклучоци: „Нека нашето сознание инаку се однесува кон предметите на кој и да е начин и со помошта на какви и да е средства, сепак начинот на кој тоа се однесува кон нив непосредно и на кој нишани секое мислење

[42] Ibid. (612 cf. 886, 424).

[43] Ingemar Hedenius: „Sensationalism and Theology in Berkeley's Philosophy"; Upsala, 1936, стр. 93.

како на средство, е бездруго перцепирањето. Но, перцепирањето постои само доколку предметот ни е даден; а тоа е пак, барем нам, на луѓето, можно само така што предметот ја афицира нашата душа на некаков начин. Нашата способност (рецептивитетот) да ги примаме претставите според начинот на кој предметите нè афицираат се вика сетилност. Според тоа, предметите ни се даваат со посредство на сетилноста која единствено ни ги пружа перцепциите, додека со помошта на разумот предметите се замислуваат и од него произлегуваат поимите. Со оглед на тоа што ниту еден предмет не може да ни биде даден поинаку, секое мислење мора да се однесува, било непосредно (директно) било одоколу (индиректно), преку извесни белези на перцепциите кај нас, значи, на сетилноста."[44]

И покрај тоа што е доведен во изнудена позиција, од која мора да го признае двоењето отпочнато уште со атомистите,[45] а кое го разложил Лок, Кант ја одбегнал берклијанската опасност со тоа што одново ја обединил сознајната способност, а со тоа, посредувано, и единственоста на предметната стварност. Имено, сетилноста и разумот имаат различни функции, но, ниту еден предмет не може да биде даден поинаку освен по пат на сетилноста — без оглед дали е тоа директно или индиректно. Меѓутоа, останува молкома заобиколена имплицитната можност според која овие две активности (сетилната и разумската) можат и хиерархиски да се изделат, а во тој случај може да се претпостави и нееднаков степен на адекватност: веќе во идниот чекор се отвора заклучокот според кој само едната од нив е вистинска и валидна, што значи дека се навлегува во неизвесните подрачја на Берклиевата корозивна мисла. За да ја предупреди оваа опасност вели Кант: „Според тоа, да се замисли некој предмет и некој предмет да се сознае, не е едно исто. За сознанието се потребни две нешта: прво, поим со кој се замислува некој предмет воопшто (категорија) и, второ, перцепција (опажај) со која предметот се дава; бидејќи, кога на поимот не би можел да му биде дадена некаква соодветна перцепција (опажај), тогаш тој по форма би бил една мисла, но без каков и да е предмет, така што со него, не би било возможно никакво сознание за едно нешто, бидејќи, колку што јас знам, ништо не би постоело ниту би можело да постои, на што мојата мисла би можела да се примени."[46]

Замислувањето, како одделна гностичка активност, не носи во себе гаранција за реалитетот на предметот, но својата сигурност ја бара во соодветна перцепција, која, пак, секогаш мора да биде инспирирана со некаков стварен предмет. Разумот не може да биде темел врз кој ќе се зацврсти реалитетот на „ствар

[44] Имануел Кант: „Критика чистога ума"; Београд, 1958, стр. 109.
[45] Несистематски тоа се среќава уште кај Милеќаните и Хераклит.
[46] Кант: „Критика чистога ума", стр. 181.

по себе“, но со тоа тој не може да биде ниту оружје, како во случајот со Беркли, кое ќе може да го разурне овој, со сетилноста потврден, „предметен поим“. Ова е уште појасно од таму што: „Ние, имено видовме: дека сè она што разумот го црпе од себе, не позајмувајќи го од искуството, тој (разумот) го нема поради ништо друго, туку само поради искуствената употреба. Основните ставови на чистиот разум, било да се a priori конститутивни (како математички), било да се само регулативни (како динамички), ја содржат, така да се рече, само и единствено чистата шема на можното искуство.“[47]

Ова е излез, дотолку што со него „ствар по себе“ начелно се признава. Притоа, сепак, таа не се афирмира конкретно, ниту се лоцира како експлицирана содржина. За ова **Кант** е без двоумење свесен: „Врз основа на една чиста категорија во која се апстрахира од сите услови на сетилното перцепирање како на единственото перцепирање кое за нас е возможно, не се определува, значи никаков објект, туку само се изразува замислувањето на некој објект воопшто според различни модуси.“[48]

Но, како воопшто можеме да ја знаеме „стварта по себе“? Доколку категоријалното мислење може да се апстрахира од секаква сетилна перцепција, како тоа може да дојде до одреден став, не за својата содржина, туку за реалното постоење на предметната содржина како основа за сетилната перцепција? Двојството е веќе наметнато и не може да се поткупи, ниту да се смири со обопштени комплименти. Кант се впушта во проблемот: „При сето тоа, доколку извесните предмети како појави ги наречуваме сетилни битија (phaenomena), разликувајќи го начинот на кој тие се перцепираат, од нивните особини по себе, тогаш во нашиот поим веќе се наоѓа тоа: ние, така да се рече, наспроти на сетилните предмети да им ги поставиме или самите тие предмети во нивното својство по себе, и покрај тоа што како такви не ги перцепираме, или пак другите можни нешта кои воопшто не се објекти на нашите сетила, туку само се замислуваат со разумот, па, притоа, да ги наречеме битија на разумот (noumena). Сега се поставува прашањето: дали нашите чисти поими на разумот немаат некакви значења во поглед на овие битија на разумот и зарем не би можеле да претставуваат некаков вид на нивното сознание?“[49]

Еве го големиот пресврт: почнувајќи со ставот дека за постоењето на сетилноста (перцепцијата) мора да постои сферата на предметното, која ја афицира моќта на рецептивитетот (или, сетилноста), со што implicite се определува оваа предметна сфера воедно и како реална и објективна, одненадеж

[47] Ibid. стр. 277.
[48] Ibid. стр. 284.
[49] Ibid. стр. 286—287.

се свртува во ставот, според кој, сферата на феноменалното (со која сетилноста и има работа) е помалку или повеќе директен резултат на активноста на сетилноста, што значи и дека не може да пледира да биде „ствар по себе“, бидејќи веќе е нужно изменета; останува „стварта по себе“ или „предметите во нивното својство по себе“ да се определуваат наспроти на сетилноста и феноменалното, така што разумот станува оној клучен аргумент за реалитетот на „стварта по себе“, која и е всушност она „ноуменалното“. Но што е ноуменот?

„Доколку ние под ноуменон разбираме некое нешто во колку тоа не е објект на нашето сетилно перцепирање, откога ќе апстрахираме од нашиот начин на нејзиното перцепирање, тогаш, тоа е ноуменон во негативна смисла. Доколку, пак, под тоа ќе разбереме некаков објект на некакво несетилно перцепирање, тогаш ние претпоставуваме извесен особен вид перцепирање, имено, интелектуалното перцепирање, кое не е наше и чија можност ние дури не можеме ниту да ја согледаме; тоа би бил ноуменон во позитивна смисла. Оттука следи дека она што ние го нарекуваме ноуменон мора да се разбере само како ноуменон во негативна смисла.“[50] Според ова, ноуменонот е предметната основа на сетилноста, но не онаква каква се открива низ паралаксата на нашата перцепција. Доколку би била идентична со нашата перцепција, тогаш би морала да се менува паралелно со менувањето на нашите сетила, агли, перспективи итн., што бездруго не е случај. Се разбира, останува прашањето за тоа дали можеме да знаеме и к а к в а е таа „ствар по себе“ — односно, ноуменонот. Тешкотијата е во тоа што секакво сознавање претпоставува и извесно прекршување, присвојување, па така и о б р а б о т к а на испитуваниот предмет: и најдобро преведениот збор, дури и под претпоставка дека во духот предизвикува идентични асоцијации како и изворниот, сепак, барем на сетилата им се претставува како изменет звук. Без оглед на тоа што секое знаење е извесен вид п р е в е д у в а њ е, за Кант останува несомнено дека, макар и да не може да се знае каква е, може да се знае дека е „ствар по себе“.

„Поимот на некаков ноуменон т.е. некакво нешто кое никако не треба да се замисли како предмет на сетилата, туку како ствар по себе (само со помошта на некој чист разум) никако не е противречен; бидејќи за сетилноста сепак не може да се тврди дека таа е единствено можен вид на перцепирањето. Освен тоа, овој поим е нужен поради тоа сетилното перцепирање да не се прошири и врз ствари по себе[51], па, според тоа, за да се ограничи објективното важење на сетилното сознание. Значи,

---

[50] Ibid., стр. 288—289.

[51] Очевидно е дека се работи за методолошко упатство, а не за забрана; сетилноста не е исто што и нејзиниот надворешен импулс (предметот).

поимот на ноуменонот е само еден граничен поим, за со него да се ограничат претераните барања на сетилноста, што значи, дека тој е само од негативната употреба.“[52]

За Кант, со ова, проблемот е дефинитивно решен. Гносеологијата е оправдана, оправдан е и оној исконски, здраворазумски стремеж да се прифати постоењето на светот независно од тоа дали е тој предмет на нечие сознание. Но, дефинитивните рамки на сознанието мораат да бидат јасно определени: „стварта по себе“ не треба и не може да се знае: „Размислата (reflexio) нема никаква работа со самите предмети, за да дојде до поими за нив, туку значи состојба на духот во која ние се подготвуваме за тоа да ги изнајдеме субјективните услови под кои можеме да дојдеме до поимите.“[53]

Оваа мисла за амфиболијата на поимите на рефлексијата ја презел (најверојатно од Кант) и самиот Витгенштајн;[54] неговиот авторитет не им попречил на другите, критички да се поставт.

За да се пресретнат со разбирање, забелешките треба да содржат еден слој дестилирана интерпретација на идеите што се оспоруваат. Доколку на веќе кажаното, за кое се очекува дека е релевантно, ќе му се додаде овој краток извод, онака како тој што се оформува во основната линија на опонирање на Кантовите сфаќања, тогаш суштината на Кантовиот одговор може да се сведе најнапред на три основни точки: „(1) И елементите на мислењето и елементите на сетилата се ангажираат во текот на нашето сознавање на надворешниот свет. Ние никогаш не сме во ситуација ниту во можност само да набљудуваме и искуствуваме; секогаш нужно одиме и надвор од она што само го перцепираме, притоа додавајќи му нешто, интерпретирајќи го, споредувајќи го, и усогласувајќи го со веќе претходно постоечкото знаење и создадената рамка на врски и релации. (2) Инструментите со кои се врши оваа организација, интерпретација, споредување, соодносување и усогласување, всушност се извесни принципи на мислењето, кои воедно се нужни и општи — значи, извесни a priori принципи. (3) Принципите кои ги конституираат априорните елементи на сето сетилно искуство, не се толку принципи кои определуваат некое стварно, предметно искуство, колку принципи кои пропишуваат секое можно искуство. И покрај тоа што се однесуваат и до нашето сетилно искуство, тие повеќе се бават со оние општи

---

[52] Кант: ibid. стр. 290.

[53] Ibid. стр. 294.

[54] Се разбира, во нешто изменета форма, па сепак, во рамките на општата сродност која се јавува во ,,Филозофските анализи”, чиј претставник, секако е и Витгенштајн.

услови кои сетилното искуство мора да ги исполни доколку треба да биде **интелигибилно.**[55]

Од овие ставови можни се разни консеквенции. Самиот Кант не може да ја одбегне постоечката тензија меѓу гносеолошки поларизираната релација „ствар по себе“ и „ствар за нас“. Една од директните импликации следи и во обидот од кој Кант не се ослободил никогаш, крајно да се афирмира слободниот ум на поединецот. Филозофски, оваа интенција се изрази особено јасно во премолченото, па сепак евидентното инклинирање на Кант кон создавање извесен тип монистички систем во кој „Ego“ се воздигнува до ранг на творец на логичкиот ред на нештата и законите на природата. Оттука директно следи со овие претпоставки осмелената доминација на Практичниот ум и Моралната свест врз Теоретскиот ум. „Ствар по себе“ може во ваквата интепретација да се разбере и како еден вид лигамент меѓу Теоретскиот и Практичниот ум, и тоа дури како еден вид гарант на Интилигибилниот ред претпоставен веќе однапред од Теоретскиот ум, а постулиран и афирмиран од моралната свест. Улогата на теоретскиот ум, барем во овој аспект, се осмислува со тоа што тој не го порекнува постоењето на „ствар по себе“, ниту Апсолутот,[56] но ја утврдува сопствената неможност да го сознае и да ја д о к а ж е неговата егзистенција. Затоа развитокот на мислата следи: тоа што Теоретскиот ум н е м о ж е, Практичниот ум м о р а да го стори. Би било преедноставно, па сепак поради својата прецизност донекаде и оправдано да се рече дека се поставил и како прашање за поделбата на задачите, поделбата на трудот. Едната фаза на „Ego“ претпоставува, но н е з н а е. За другата, знаењето се поставува како императив. „Критиката на чистиот ум“ ја порекнува слободата во феноменалниот свет, но ја признава како прерогатив на „ствар по себе“, задржувајќи доследно, невозможност на теоретскиот доказ. Но, „ствар по себе“ нужно се мисли како слободна. Практичниот ум, од своја страна, категорички ја афирмира слободата на дејствувачкиот субјект, односно, на „Ego“. Преостанува да се заклучи дека со ова Кант ги потврдил, наместо да ги оспори, заклучоците на идеализмот, бидејќи секој „Ego“ може со достатна аргументација, да се интерпретира како суштинска „ствар по себе“. Ова и не може да се оспори веќе и поради тоа што објективното постоење на „Ego“ е признаено во оној момент во кој се претпоставила неговата активност, но, опасноста од идеалистички заклучок лежи во еднострanчиво сведување на сето постоење врз оваа субјективизирана основа.

---

[55] Види за ваквите анализи особено кај C. E. M. Joad: „Guide to Philosophy“; London, 1936, pp. 376—478.

[56] Иако, наспроти на општата карактеристика на класичниот германски **идеализам**, Кант не го поставува прашањето за Апсолутот како централно **прашање**,

Имено, објектот, за кој најпрвин е претпоставено (во Кантовата интерпретација) дека нас нè определува однадвор, само е субјект кој дејствува од нашата внатрешност, така што објектот и субјектот, битието и мислењето, природата и духот, се обединети во „ствар по себе“ која, како што веќе видовме, е дури и повеќе од имплицитe „јас по себе“. Ова поради тоа, што моралната слобода би била само илузија доколку би останал ставот дека „јас“ е определено со „ствар по себе“; идентификувањето на емпириското „Ego“ врз неговата спротивност — ноуменалното „Ego“ е претпоставка на етичкиот дигнитет, кој се открива и како краен критериум.[57]

Специјализирана критика, како критика која би ги испитувала инконсистентните места само во рамките на проблемското подрачје, а не во аспектот на системот во целина, исто така не е без материјал. Критицизмот на Кант нападнат е и поради тоа што со него се обновува и зацврстува скептицизмот, наместо да се укине, во согласност со императивот на науката и филозофијата, како и поради тоа што, во своите последици, повеќе го обновува стојалиштето на Хјум, наместо да се втемели врз сосема нова основа. „Стварта по себе“ се определува како несознатлива, па сепак се тврди дека таа постои“.[58] Затоа и се препорачува „единствениот можен излез“: превладувањето на жилавиот скептицизам и надминувањето на контрадикторноста на поимот на „ствар по себе“ може да се реализира само со укинувањето на „ствар по себе“ како едноставно незамислива содржина.[59]

Новите решенија, колку и да се најавиле блескаво и импозантно, најчесто не се ни онолку добри колку биле од нив критикуваните дотогашни решенија. Така **В. Џејмс** тргнал од радикален, со оптимизам проткаен аподиктички став: целото наше искуство се ослонува врз „ништо, врз празнина“. Нема ништо надвор од искуството, ништо што го овозможува искуството однадвор. Зад голите факти на феноменалното не постои ништо: никаква „ствар по себе“, никаков апсолут, ништо несознатливо. Во темели е апсурден и обидот да се објасни дадената конкретна стварност со тоа што ќе се претпостави стварност за која не можеме да создадеме никаква идеја, никаква перцепција и никакво знаење. Штом единствената можност да знаеме нешто за стварите лежи во „симболите извлечени од нашето сопствено искуство“, нема никаква оправдана причина да се

---

[57] Интересни испитувања преземени од овој аспект, види во Oscar Miller, наведено дело, особено стр. 48—60.

[58] Види кај G. E. Schulze во „Enesidemus“ — дело кое уживало голема популарност во времето во кое било печатено.

[59] Главна заслуга за ваквите анализи му припаѓа, судејќи по сè, на S. Maimon во „Versuch über die Transzendentalphilosophie“.

мисли и некоја „транс-реалност" или некоја „скриена и непозната суштина."[60]

Меѓутоа, како што е познато дека самиот Џејмс верувал во постоењето на екстраментален и супранатурален свет, следи дека „стварта по себе", која свесно ја фрлил критикувајќи ги недоследностите на овој поим", ја пронашол токму во онаа „стварност за која не можеме да мислиме поинаку освен преку симболите на нашето искуство" — бидејќи ваквото ограничување на нашето знаење претпоставува постоење на содржина која е различна од него — што е наследување на Кантовиот заклучок, но без концизноста и длабочината на процесот со кој Кант дошол до него. Се разбира, не е испуштена ни можноста да се прифатат резултатите до кои стасал Кант. Сосема реална варијанта — во рамките на логичката конзистентност — претставува и обидот да се постави како јасно дека во процесот на сознавањето ние можеме да бидеме, и сме, „директно сигурни во постоењето на „стварта по себе". Овој став се темели врз несомнената вистина според која „ние не ги дознаваме идеите, туку реалното", така што стварноста непосредно ни се открива, следејќи праволиниски од нашата перцепција на објектот.[61] Несомнените предимства на смелото изедначување на постоењето на податокот со гаранцијата за постоењето на објектот[62], карактеристични за спомнатиот пристап, ги навеле некои филозофи да се обидат со комбинирање на Кант со овие нови моменти. Бидејќи, според Кант, само она кое е сетилно перцепирано може да биде сознаено во потполната смисла на зборот, може да се покаже дека и некои други содржини на нашето знаење, за кои не се чини дека се непосредно сетилно засновани, всушност стојат во тесна врска со сетилноста, така што и нивната вистинитост е афирмирана како сознаена. Со ова се „задоволуваат не само барањата на умот, туку и на срцето", а „стварите по себе" всушност и се логички барања со кои се илустрираат и таквите опфатни поими какви што се Бог, Слобода, Бесмртност.[63]

Апсурдноста на противставот, според кој, сетилните квалитети никако не им припаѓаат на предметите — што е најдоследно развиено кај Лок — прецизно се осветлува во последицата според која: „Така, следи телата да ги перцепираме со квалитетите кои всушност не им припаѓаат, туку се чисти плодови на

---

[60] Суштината на своите гносеолошки ставови ја изнел Џејмс во повеќе дела; за наведените, види: William James: ,,The Will to Believe"; New York.

[61] Покрај Ф. Х. Јакоби, слично мислење, особено во критиката на концептот на Бог изнесен кај Еригена, застапува и Ердман.

[62] Таа е само реалистичка верзија на Берклиевото ,,esse percipi", заснована веќе во Лок, но не како единствена можност.

[63] Директен израз на ваквиот пристап претставуваат пред сè концепциите на Jacob Fries.

разумот. Природата всушност ни го дава она што треба да е резервирано само за нас: миризбата на ружата, песната на славејот, сончевата топлина. Поетите се во целосна заблуда. Тие својата лирика треба да ја упатуваат само до себе и треба да пишуваат оди во кои ќе си ја честитаат одличноста на умот. Природата (според овој став) е празна, глува и нема, без мириси, без бои, само натрупување материјал, бесконечно, бесмислено.“[64]

Од друга страна, опасноста од некритичкото проширување на оваа вистина не е безначајна. Бидејќи, не смее да се заборави дека сетилните податоци не се идентични со физичкиот објект. Никој не може да порекне дека сетилата: (1) не даваат никогаш целосна содржина на перцепираниот објект. Како и да се набљудува, кој агол и да се заземе, една страна од објектот останува, во непосредниот момент, надвор од перцепцијата на едно исто лице; (2) дека со сетилата не се опфаќа временската димензија на објектот, туку само еден непосреден исечок, сведен на оној период во кој објектот се перцепира. Меѓутоа, предметите имаат и своја историја, траење, во кое се одигрુваат во нив промени, така што моментот на перцепирањето претставува само резултат на оваа „лична историја на предметот“, која на сетилата им останува недофатлива; (3) претходните две точки, изведени за објектот во целост, можат да важат, во извесни ситуации, и за неговите делови.

Поради тоа, јасно е дека суштината на гносеолошкиот проблем на „ствар по себе“ мора да се побара некаде во определувањето на релацијата меѓу сетилниот податок и објектот. Притоа, како што покажале повеќе автори,[65] а што може едноставно и да се изведе, постојат само две основни варијанти. (1) Сетилниот податок претставува составен дел на површината (бидејќи на сетилата само таа им е достапна) од физичкиот објект. Но, бидејќи во тој случај следи дека податокот за објектот никако не би смеел да се менува, доколку не постои никаква промена во самиот објект, што никако не е ниту може да биде случај — оддалечувајќи се или доближувајќи се, менувајќи го диоптерот на очилата, заземајќи различна перспектива, објектот (и не само визуелно) секогаш ни се прикажува во донекаде изменета верзија на сетилен податок — останува оваа варијанта без двоумење да се отфрли.[66]

(2) Доколку тогаш, она што ние го перцепираме како сетилен податок, не е исто што и објектот (што е ставот на репрезентационализмот), тогаш нашето знаење за објектот ќе биде во целост сведено врз она што нам ни го откриваат и соопштуваат сетилата. Но, тогаш останува овој проблем: Бидејќи осно-

[64] A. N. Whitehead: „Science and the Modern World“; New York, 1938.
[65] Така кај Joad: наведеното дело, pp. 95—100.
[66] Идентична аргументација извел уште Мур во „Philosophical Studies“.

вата на репрезентационализмот лежи во прифаќањето на основниот постулат според кој нашите сетилни податоци се п р е д и з в и к а н и со објектот (или некаков вид негова активност), а со претходниот заклучок се тврди дека никако не можеме да имаме директно знаење за самиот објект, останува сосема неоправдано да сметаме дека го знаеме и таквото нешто какви што се способностите и белезите на објектот, во што секако спаѓа и прејудицираното хипотетско прифаќање на ставот дека објектот може да ги предизвика нашите сетилни податоци.[67]

Но, тешкотиите не смеат ни да се презголемуваат: од тоа што не можеме да тврдиме дека с а м о објектот ги предизвикува сетилните податоци, никако не следи дека и о б ј е к т о т, покрај субјектот, не учествува во тоа, и дека за него (за објектот) ништо не може да се знае. Од друга страна, од тоа што извесни сетилни реакции и податоци можат да се добијат и при целосното отсуство на објектот или при неговото посредувано или прикриено постоење (во сонот, во разни болни состојби, со лабораториските експерименти во кои со електрични стимуланси се предизвикуваат визуелни слики во мозокот, дури и ако очите се врзани итн.), не следи дека само субјектот може да го создаде сетилниот свет и дека тој надвор од него не постои. Не следи поради тоа што голем број луѓе стојат наспроти наведениот факт, така што можат да добиваат сетилни податоци само доколку објектот е присутен, а со отклонувањето на објектот закономерно се менуваат и овие податоци. Според тоа, сè упатува на несомненоста на фактот за корелационата природа на односот помеѓу сетилниот податок и објектот. Токму во таа смисла, забелешката на „рационализмот упатена до емпиризмот“, во која луцидно се забележува дека суровиот материјал на искуството никогаш не е баш сосема суров, туку дека е, доколку е дозволен овој термин, донекаде веќе створен“[68], оди директно во правецот на Кантовото истакнување на активноста на субјектот кој сознава. Мислењето е веќе во перцепцијата активно, а умот, определувајќи ѝ го на природата н а ч и н о т на кој ќе се појави пред нас, воедно ги пропишува и законите. Тука се заснова и можноста за оспорувањето на скептицизмот, изразено особено во ставовите на Хјум; сега веќе не може да се тврди дека ниту едно знаење не е сигурно, бидејќи сето знаење е од емпириско потекло, затоа што станува јасно дека еден дел од нашето знаење секако е и од субјективното, априорно потекло.

Во поновата филозофија направени се повеќе обиди да се опфати во една синтетска формулација општиот резултат на напорите да се осмисли проблемот на „стварта по себе“. По многу свои белези, напорите на „Реализмот“ и „Новиот реали-

---

[67] Детално ги испитува можните консеквенции и Joad, op. cit. pp. 95—100.
[68] Joad: ibid. pp. 368—372.

зам" заслужуваат да бидат истакнати како најконсеквентно и најсистематски изведени.

Првиот од можните заклучоци го домислил и обмислил **Бертранд Расел.**[69] Основниот заклучок е изразен во смелата и не помалку позната Раселова формула на „елиминација на физичкиот објект". Како и да го поставиме, како и да го анализираме објектот — или онаа негова димензија која треба да биде легален застапник на „стварта по себе" — се дознава само преку сетилата, па затоа и претставува само „едноставен собир на сите сетилни податоци кои може да ги презентира самиот тој објект. Во овој контекст, сосема е оправдана определбата дека реалниот објект „не е ништо друго освен збирот на сите перспективи".[70] Оттука еден објект во една перспектива оформува систем во заедница со сите објекти што се наоѓаат во релација со сите останати можни перспективи. Еден аспект на „ствар по себе" (на предметот, објектот) претставува член на одреден систем на аспекти, претставувајќи така „ствар во дадениот миг" и од дадената перспектива. Поради сета оваа субјективизација на содржината на сетилното восприемање, Расел доследно инсистира врз тоа поимот на физичкиот објект да се напушти како мит, или, како што вели самиот тој, „како логичка конструкција".

Извесна модификација и дополнување на резултатот од првата варијанта, потпирајќи се при тоа врз истите премиси, претставува двојното разликување на „знаењето за објектот" што го прави Расел. Имено, од една страна објектите ги знаеме директно, „од прва рака", што значи, по пат на непосредното ангажирање на нашите сетила. Ваквото знаење Расел го наречува „знаење на објектот преку познанство" (by acquaintance) и по својата основа е различно од знаењето кое е повеќе вербално, изведено и кое го осмислуваме преку „опис", па се определува и како знаење на објектот преку опис" (by description). За секој објект постои само еден релевантен опис, што ни овозможува и дозволува ваквото знаење да го определиме воедно и како суд за вистината. Како што вели Расел: „Постои само еден објект на кој овој опис се применува, без оглед на тоа што и натаму немаме директно знаење за објектот. Во вакви случаи велиме дека нашето знаење за објектот е знаење по пат на дескрипција."[71]

Ваквото двоење на знаењето на објектот навистина ја збогатува гносеологијата; како што можеме да го идентификуваме објектот врз основа на сетилната активност, можеме, исто така, да го прецизираме и врз основа на чисто вербален опис, така

[69] Особено во делата: „Our Knowledge of the External World", „An Outline of Philosophy" и „The Analysis of Matter".

[70] Под „перспектива" Расел ја подразбира единствената перцепција на објектот која е можна од само една точка на визуелна достапна позиција.

[71] B. Russel: „The Problems of Philosophy"; London, 1928.

што ќе ни бидат достатни неколку основни белези. Меѓутоа, со ваквото двоење не се обезбедува ниту еден нов момент кој би ја гарантирал реалноста на објектот.

Многу подалеку оди третата можност, според која, физичкиот објект мора да се задржи како онаа основна супстанција која со својата активност ги афицира сетилата. Се разбира, притоа не смее да се заборави дека објектот никако не може да биде достатна основа за сетилноста, туку дека е неопходна и соодветна автономна и, во кантовска смисла, априорна основа во самата сетилност. Постојат некои заеднички претпоставки кои никако не можат да се оспорат, а кои важат за објектите на надворешниот свет, во онаа смисла во која тие можат да се определат како „ствар по себе". Така, никој не може да оспори дека: (1) надворешните објекти претставуваат реалитети кои се потрајни од сетилните податоци што директно ги восприемаме. И кога ќе ги затвориме очите, или кога ќе ја изгаснеме светлината, можеме со едноставни методи да се увериме дека објектите не исчезнуваат. Во оваа смисла, тие се и постабилни, наспроти на динамиката на сетилноста; примерот на Расел, кој зборува за „одделни перспективи" на гледање, при кои објектот се менува, може лесно да се надополни со забелешка дека истата перспектива не е од „типот еднаш и никогаш повеќе", туку дека можеме да ја репродуцираме во целост кога и да посакаме: доволно е само да се вратиме на истото место. Динамиката на објектот се покажува како динамика на субјектот, а неговата независност со тоа токму се зацврстува како факт; (2) Објектите на сетилното перцепирање не се субјективни ни во таа смисла што нивниот реалитет се открива и како јавно, општо проверлив податок, кој може да биде утврден од сите што ги перцепираат. Со тоа може да се постигне согласност меѓу сите оние што се изразуваат за содржината на сетилниот податок, без оглед на нивните образовни, па дури, во извесна смисла, и сетилни способности;[72] (3) Објектите на сетилното перцепирање заземаат и одреден простор, што може на повеќе начини да се утврди, а ниту на еден начин не може да се негира, и во таа смисла се попречуваат пред берклиевската негација со затворање на очите.[73]

Овој резултат секако претставува веќе сосема добра основа за системот на оспорување на идеалистичките заклучоци, до кои се доаѓа, судејќи по сè, нужно, доколку не се воведе и критериум на практичното постапување. Но, прашањето за практично постоечките нешта и не може да се потврди поинаку освен со практичното постапување.

---

[72] Се разбира, доколку овој хендикеп може да се коригира со некаков вид технички помагала.

[73] Анализите ги правел со особена деталност C. D. Broad: ,,The Mind and Its Place in Nature". Во текстот, редоследот, иако во нешто изменета аргументација, во целост се должи на овој автор.

# III.

„Да се сугерира решението на „ствар по себе“ значи, едновремено, да се сугерира и решението на проблемот на вредноста и вредносното . . .“[74]

Навидум од никаде изведен став. Неговата аподиктичност, сепак, уверува дека тврдењето е домислено и базирано врз некакви аргументи. Во примерот на филозофијата на Беркли, веќе се согласивме со мислењето на **Хедениус,** според кој, исто така, начинот на решавањето на проблемот поврзан со „стварта по себе“ дозволува да се изведат и останатите димензии и содржини на Берклиевиот филозофски систем. Филозофијата, барем во една одделна струја, се обиде да го поткрепи мислењето според кое „стварта по себе“ има и директен аксеолошки аспект.

Прашањето за врската меѓу вредноста и „стварта по себе“ може да има најмалу два релевантни приода: едниот од нив секако треба да биде проблемот на потеклото на вредноста, или, поточно, генетскиот приод; вториот би морал, бездруго, да го проанализира прашањето за природата и значењето на вредноста.

Во најраните времиња превладувало, како по себе разбирливо, убедувањето дека нештата што имаат највисока вредност бездруго имаат супранатурално потекло, Генетското испитување на вредностите дозволува, од своја страна, тие да бидат третирани како систематско, прогресивно и континуирано оформување на сознанијата и, во извесна условна смисла, чувствата; притоа, подрачјето во кое овие процеси можат да се забележат пред сè е опфатено со конкретните поединечни свести и совести.[75] Со оглед на ова, модификациите во квалитетот и содржината на вредностите секако се должат, во извесна мерка, на постоењето, па така и детерминантните законитости на поединецот.

Поради тоа, во испитувањето на вреднувањето, како и во определувањето на динамиката на вредностите, треба да се тргне од конкретната психолошка основа. Би можело во целост да се прифати дека конкретните закони што ја определуваат, судејќи по сè, универзалната човечка тенденција да вреднува, не можат без остаток да се сведат врз општите закони на човечката сетилност, или чувствителност, па сепак, психолошката основа со тоа да не е укината. Таа треба да се побара, со далеку повеќе право, во сферата на афективно-волевите процеси во целост. Конативните процеси, имено, никако не смеат да бидат третирани како исцело автономни и со ништо недетерминирани

[74] Oscar W. Miller: наведено дело, стр. IX.

[75] Сличен е пристапот на Oscar Miller, во наведеното дело,.

активности. Влијанието на афективно-волевите моменти присутно е во сите конативни акти, што со други зборови значи дека секоја сознавачка активност содржи во себе определен интерес. Оттука следи дека секое искуство поседува и определена вредност, но и дека секоја вредност мора да биде искуствена. Со овој концепт на „вредносно искуство и искуствена вредност", психолошкиот фактор ја осветлува и онаа иманентна страна на вредноста, така што се здобиваме со свест за психолошката и нормативната сфера на вреднувањето. Сознавајќи ги двата, воедно се оспособуваме да ги комбинираме во динамичка интелигибилна концепција. Со други зборови, се упатуваме на тоа „како да ја интерпретираме нормата на таканаречената Кантова „Интелигибилна волја", со поимите и термините на „Емпириската волја".[76] Па како секое сознавање, во текот на неговата употреба, доведува до извесни практични консеквенци, се оформува еден практичен елиминаторен критериум, во кој непогодните искуства стануваат нешто како „негативни концепти" чија вредност се исцрпува со предупредувачко-алармната функција, и кои, како такви, се губат од практиката, другите искуства што се покажуваат полезни, прераснуваат во „навики", здобивајќи се постепено со одредено значење, а така непосредно и со извесна вредносна димензија. Можноста за дифузно, расплинато, и во сопствена чистота завршено сознавање, со ова се одрекнува во принцип. На неговото место настапува селективното сознавање, надополнето со уште понесомнено селективно мислење, како подвид. Познато е пак, дека „Селективното мислење претставува систематско или прогресивно и континуирано детерминирање на мисловниот тек во свеста на поединецот."[77]

Нема потреба филозофско-историската анализа да покаже дека ваквото мислење — се разбира со поинаква терминологија и во различен појмовен систем — многу одамна се чини како најоправдан пристап кон проблемите на вредноста. Уште Платон за „Добро" го сметал, во една негова димензија, она што може да користи за нешто. „Доброто" е определено како еден вид инструмент кој придонесува за усогласување и хармонизација на одредена група фактори. Вредно е, пак, она што е добро за нешто, при што е сосема недвосмислено дека за Платон концептот на „доброто" се однесува директно кон човечките намери. Консеквенциите — кои Платон не ги извел, па затоа и не му ги припишуваме — можат да бидат далекусежни: вреднувањето може да се определи како селекција на саканите и потребните стимули, што значи, дека може и да се определи како нова и повисока активност на поединецот, но и на целите групи. До ваков заклучок може да се дојде и од

[76] Исто, р. X.

[77] W. M. Urban — цитирано според Miller, наведеното дело, pp. X—XI.

веќе сосема блиското (спомнато, впрочем, во претходниот оддел) Кантово подведување на емпириското под моралното. „Ствар по себе" и во аксиолошката формулација, како регулатор на нашето искуство, како онаа предметна стварност кон која ние се приспособуваме, и во извесни нужни сфери, адаптираме, одново се наметнува како решавачка димензија на моралната волја.

Дури и така систематичен и објективистички интониран мислител каков што е Хобс наоѓа дека проблемот на вредноста не може да се оддели од конкретниот, емпириски човек, припишувајќи ја потребата да се вреднува на самата човечка природа, која „секогаш се прашува за причините на настаните, а особено за причините на сопствената добра или лоша судбина".[78]

Уште поексплицитен е познатиот скептик Хјум, според кој воопшто не може да се сомнева за непосредната врска помеѓу вредносната и практично-конативната сфера: „Сè што е, во каков и да е поглед, вредно, толку лесно се сврстува во групата на она што е корисно и пријатно, во utile или dulce, што никако не е едноставно, да се замисли зошто ние воопшто се стремиме подалеку и откаде, воопшто, овој однос ние го разгледуваме како проблем што треба да се истражува или испитува."[79]

Доколку би се побарало мислењето на егзактните науки, пред сè на биологијата и психологијата, главно би се нашле многу аргументи за постоењето на споменатата детерминаторна врска помеѓу овие две рамништа. Но, и во тој случај, последната основа на ваквата поврзаност би можела да се најде — само implicite, со оглед на тоа што самиот поим не е од областа на овие науки — во испитуваниот основен поим на „ствар по себе".[80] Секако, постојат и одредени дивергенции, но тие се повеќе гласни, отколку јасни, и повеќе изложени, отколку образложени.[81] Па дури и во нив, со подетална анализа, би можело да се реконструира во основа идентично, само порадикално изложено, гледиште.

Во сферите на филозофската мисла, заклучоците се, впрочем, од сосема различни премиси, главно идентични. Прашањето за „ствар по себе" не може да се оддели од проблемот на вредностите. Вредно е, но неизвесно, да се испита дали се должат ваквите филозофски ставови на извесен вид спиритуален

[78] Во „Левијатан" дава Хобс и определби од кои директно следи можноста на човечката слобода. Веќе и самиот концепт на „договорот" претпоставува содржана можност за слободно дејствување.

[79] D. Hume: „Inquiry Concerning the Principles of Morals", p. 106.

[80] Llyod Morgan, мошне репрезентативен биолог и антрополог, вредносното го сведува врз анатомските активности на кортексот, суб-кортикалните центри и пониските мождани центри, поврзувајќи го и оценувањето и вреднувањето со општата законитост на однесувањето на организмите.

[81] Во „Psychology and the Sciences" тврди William Brown дека „таканаречениот стварен, предметен свет, претставува само дива апстракција", а биологијата, математиката, физиката, астрономијата, ги сведува во рамките на „исцело апстрактни науки".

астигматизам, т.е. на она што понекогаш се определува како „когнитивна дисонанца“,[82] или пак произлегува објективно од самиот однос на факторите што се во игра. Несомнено меѓу најголемите спекулативци, Хегел во целост ја прифаќа мислата за вредносно-спиритуалната суштина на објективниот свет, и тоа така што воведува панлогистичко решение. Не повикувајќи се на Кант, но доаѓајќи до сличен, иако далеку помонументален резултат, Хегел сета постоечка стварност, опфатена со неговиот систем, ја презентира како екстензификација, амплификација и објективација на онаа стварност што тој ја наоѓа и изедначува со индивидуалното „Јас“. Во човекот оваа содржина се изразува како ум кој е есенција и норма на мислењето; во стварите таа е основен закон на нивната еволуција.[83]

Па дури и самиот Кант, без оглед на тоа што внимава да го каже само она што самиот определил да биде содржано во исказите, несомнено стои на аксиолошка интерпретација на светот и човекот. Моралниот закон е диктиран од Умот, така што се пројавува како Категорички императив чие важење е универзално и непредизвикано со непосредната даденост. Притоа е сосема јасно претпоставено дека светот не е онаков каков што — согласно со потребата од исполнувањето на моралниот закон — ќе биде во иднината. Мудро е да се согледа дека со ова и категоријата на зададеното се инаугурира во еден од основните мотиви, а во тоа полноправно влегува и аксиолошкиот аспект на постапувањето. Мерени не со непосредните мотиви, туку според зададените цели проицирани во далечната неизвесност, постапките стануваат феноменални содржини, а моралниот закон како неоспорна вредност се унапредува во „ствар по себе“. И тука се оправдува мислењето дека „Кант херојски го создава сопствениот свет од определбите на неговото морално човештво.“[84]

Слично мислење има и еден мислител со сосема различна преокупација и од поинаков калибар — **Дјуи.** Имено, тој тврди дека „стварите по себе“ во нивниот вредносен аспект можат да се сметаат за концептуални содржини. Рефлексијата не е само инструмент за обезбедување потрајни и пoслободни вредности туку воедно и единствено „добро по себе“; со својата можност да пружи и непосредно задоволство и корист, рефлексијата воедно ги надминува рамките на зависноста и изведената положба, така што двојно го зацврстува својот привилегиран статус. Наместо схематизација на светот во која паралелно стојат две спротивности — подрачјето на интелектуалните објекти во кои нема вредност и вредносните објекти во кои нема интелект, се зацврстува монистичка визија на само еден свет во кој вредноста

[82] Терминот е на Лео Фестингер.

[83] Доволна илустрација е „Феноменологијата на духот”.

[84] Miller: ibid. p. 62.

се изедначува, како нужно сведена до поединечното „Ego", со единствено постоечкиот, со „стварта по себе".[85]

Извесна внатрешна неизделканост на идеите на Дјуи може да се демонстрира и во анализирањето на другиот основен пристап кон испитувањето на аксеолошкиот аспект на „ствар по себе". Освен потеклото на вредносното, како што веќе е напомнато, може независно да се испитува и природата и значењето на овој аспект. Имено, доколку ќе се прифати поделбата која Дјуи ја прави, така што ќе се разликува помеѓу внатрешните (intrinsic) и надворешните, или инструменталните вредности, тогаш може да се постави проблемот: штом вредностите зависат од факторите на човечкиот развиток изразен како во психолошко-рефлексивните, така и во општествено-економските процеси — што претставува ставот кој веќе многупати е докажан, не е далеку од умот да се прифати и мислата за целесообразна и функционална природа на вредностите. Имено, дури и оние вредности кои се определуваат како внатрешни, и кои се чинат како да се до крај и несомнено „ствари по себе" чија цел се наоѓа само во нив, всушност се инструментални, што значи, зависни од определени цели. За естетските, етичките или емоционалните вредности може да се рече истото — тие стојат активно во однос кон извесна преферирана позиција — што значи дека се мерила. Мерилата, пак, претставуваат една група инструменти. Поради тоа, самото вреднување, веќе по дефиниција, не може да стои само кон себе, бидејќи секогаш е релација. Така самиот поим на „вредностите кои не се доведуваат во прашање во однос на нивната самостојност и во однос кон некоја особена ситуација"[86] треба да се отфрли како лишен од логичка и предметна содржина.

Но, би било претерано поедноставено да се прифати и ескалацијата на аксиолошкиот аспект во статус на единствената автентична филозофска содржина. Кога се вели дека: „Всушност: сета филозофија и метафизика се сведува врз процесот на вреднување . . ." и дека таа се определува како „. . . откривање на методите на интерпретација на менталните феномени во поимите на значење, намера и вредност"[87] — тогаш се испушта од вид дека вреднувањето претставува изведена верзија на една поелементарна активност, на самата способност за акумулација на знаења. Поларизацијата на резултатите на оваа активност, структурирана како вреднувачки процес, е издиференцирана, обликувана и длабоко зависна, не само од предметот, туку повеќе од вонпредметните фактори. Тоа што начинот на кој ќе се реши проблемот на „стварта по себе" има директна моќ да се

[85] John Dewey: „Experiance and Nature"; Chicago, 1916.

[86] „Unquestioned" и „as tosome particular situation" веќе се релациони определби. Ствар по себе не зависи.

[87] Miller: наведено дело, p. XVI.

реперкуира и врз вредносната сфера, не значи ништо повеќе освен дека: утврдувањето на реалитетот на „стварта по себе“ секогаш го овозможува и оправдува процесот на вреднувањето, но самата аксиолошка содржина никогаш не се определува само според „стварта по себе“, бидејќи интенцинално е свртена преку и зад границите на фактицитетот, стремејќи кон неговото менување.

Ferid MUHIĆ:

# ONTOLOGICAL, GNOSEOLOGICAL AND AXIOLOGICAL ASPECTS OF THE NOTION „THING-IN-ITSELF" IN SOME STREAMS OF PHILOSOPHICAL THOUGHT

(Summary)

The main purpose of the author was to elaborate and discuss the problems connected with the notion and meaning of „thing-in-itself", or with the Kantian „noumenon". The area that it covers is rather broad, with no sharp and precisely defined bounderies. It also stretches through a long historical period, and is mostly treated incoherently. At the same time, the consequences of its solution are extremely important in all philosophical systems and positions. That is why the author held that the analysis should be organized to explore not only one, but all fundamental theoretical questions that have determinant influence on the features of a certain philosophical system. If that was right, it is clear why the treatise was divided into three main parts, each covering a distinct aspects: ontological, gnoseological and axiological.

I

It is not necessary to criticize the early Greek's views at lenght, since it was already done by many philosophers. The main effort in this part of the paper, was made to follow some of the essentially accepted views, searching for some points of their inner controversy, and to compare the results of it, with a kind of „objective analysis", the goal of wich was to follow not the solutions of the problem, but, so to say, the problems of the problem itself. Thus, all „ontological reasoning", or the reasoning devoted to the ontology as a problem, was exibited and followed in both ways.

The conclusion is that the questions of knowledge and existence should be carefully divided. It is not right to say that we can thing nothing about the existence of the objects that are unknown to us. Contrariwise, we can form our knowledge about the objects before we have any sensual data of it, and we can admit that something might exist even if it remains hidden forever from our knowledge. In other words, the existence of the objects does not require knowledge of any kind, though it presuposes the existence of the knowledge itself.

II

To simplify, the characteristics of the second aspect might be reduced on the central dilemma: How can we have knowledge about something that is accessible and untramelled from our knowledge or, in what way we can guarantee the reality of our sense data, as well as that of our reason?

Passing through the historical exploration, and following the main points of the problem in which there is a philosophical agreement, the author comes to the conclusion that: Our sense data are not identical with the physical object, but that the gnoseological equivalence of the „thing-in-itself" should be found in their mutual relation. It means that, it may well be the case that the idealistic, and especially solipsistic conclusions may have some ground, taken indenpendently from the experience, or „praxis", but that they are emphatically not apropriate to the facts of our experience, according to which the real object is indispensable condition of the sensitivity and knowledge.

III

Having passed through the same methodological proceedings, the author have found that both, the metaphysical thought at its lofty heights, and the firm ground of natural sciences, such as biology and psychology are, confirms the same conclusion: there is unseparable connection between our empiristic background and our value systems and attitudes. All values are, in their root, the instrumental ones. The existence of the „thing-in-itself" enables us to construct the value systems, but the values are always determined by the particular, and never by the absolut goals.

Христо АНДОНОВ—ПОЛЈАНСКИ

# ЕДЕН ПРАШАЛНИК ОД 1860 ГОДИНА ЗА ПОЛОЖБАТА НА НАСЕЛЕНИЕТО ВО БИТОЛСКИОТ ВИЛАЕТ

Општествено-економските и политичките промени во Османската империја, што настанаа како резултат на Кримската војна од 1853/1854 година и на донесувањето на Хатти-хумајунот од 18 февруари 1856 година, го предизвикаа вниманието на европските капиталистички држави. Нивното капиталистичко влијание, кое имало важни позиции и пред Кримската војна, сега добива нови димензии и простори. Тоа наоѓа одраз во продирањето на индустрискиот и трговскиот капитал, а освен тоа и во засилувањето на политичките сфери на влијание. Сето тоа се рефлектира на општествено-економската и политичката состојба во империјата на султаните, доведувајќи до нужни промени во сите нејзини сфери. На прво место, тоа наоѓа одраз во реформирање на државата, со решавање на критичните симптоми во турското општество и економика. Хатти-хумајунот ти кодифицира тие промени, регистрирајќи, со тоа, настанување на нови општествено-политички и економски соодноси, отворање на патишта и можности за загосподарување на капитализмот.[1]

Преобразувањата на Османската империја се наметнаа, сосема природно, во сите нејзини потчинети земји и области, во тие рамки и во Македонија. Заземајќи средишна положба во Империјата, Македонија се наоѓаше на раскрсницата на настаните и промените. Истовремено во неа се преплетуваа и интересите, а и позициите, на европските капиталистички држави, кои ја сметаа за важен ресурс на суровини и поле за пласман на капиталистичките производи. Токму затоа, се зголемило нивното влијание и во Македонија. Меѓу нив, најголемо било влијанието на Велика Британија. Тоа особено се зголемило по

[1] Види: G. E. Noradounghian, Recueil d'actes Internationaux de l'Empire Ottoman. Paris, Leipzig—Neuchatel 1897, III, 83—88; А Д. Новичев, Очерки экономики Турции до Мировой войны. Москва — Ленинград 1937, 32—34; (Љ. Лапе), Историја на македонскиот народ. Скопје 1969, II, 43—45; Х. Андонов-Полјански, Основите на трговските врски помеѓу Риека и Турција во втората половина на XIX век. — Годишен зборник на ФФ, 15 (1963), 160—162.

Кримската војна, кога британската дипломатија пројавила забележителен интерес за сите промени. Тоа може да се следи од дипломатската кореспонденција, во која наоѓаме подробни податоци за интересот по сите промени што ја зафатиле Османската империја, во тие рамки и Македонија, како последица на Хатти-хумајунот. Најголем број од извештаите по ова прашање се од 1856—1860 година.[2] Меѓутоа, сакајќи да има автентично попрецизни познанија за вистинската состојба на работите, посебно за положбата на христијанското население во Османската империја, британската влада на 11 јуни 1860 година испратила циркулари до своите конзули, кои биле задолжени стриктно да го определат своето мислење како добри познавачи на областите во кои ја вршеле својата јурисдикција. Овие циркулари, или поточно прашалници, се составени од 25 прашања и се со идентична содржина. Прашањата се однесуваат за општата состојба во земјата и положбата на христијанското население во споредба со муслиманското. Освен тоа, во нив се третираат и проблеми од сопственоста и другата материјална состојба, а потоа и од трговијата, судовите, религиозната еднаквост, училишното дело, пропагандите и друго.

Вакви прашалници биле испратени и до британските конзули во Македонија (Солун, Битола, Скопје). Согласно на барањето, тие подготвиле одговори на прашањата, со што забележиле вредни податоци за тогашната положба на населението во Македонија.[3] Меѓу овие изворни материјали би ги издвоиле одговорите за положбата на населението во Битолскиот вилает, кои се одликуваат со мошне интересна содржина. Нив ги подготвил Ричард Абот (Richard Abbott), британски заменик-конзул во Битола. Најпрвин одговорите на прашањата според прашалникот овој заменик-конзул ги препратил до Сер Хенри Булвер (Sir Henry Bulwer), британски амбасадор во Цариград, на 9 јули 1860 година, а истите, под иста дата, ги упатил и до Лорд Џон Расел (Lord John Russell), британски секретар за надворешни работи во Лондон.[4]

Суштината во одговорите на прашалникот од британскиот битолски конзул може да се сведе на неколку констатации. Во неа наоѓаме воопштен третман на промените што настанале во

---

[2] Види: Firman and Hatti-Sheriff by the Sultan relative to privileges and reforms in Turkey. — Eastern Papers pt. XVII (1856), 1—7. — Account and Papers 24 (1856), vol. LXI, 343—351; Correspondence respecting Christian privileges in Turkey. — Eastern Papers, pt. XVIII (1856), 1—83. — Account and Papers 24 (1856), vol. LXI, 353—439; Papers relating to administrative and financial reform in Turkey, 1858—61. State Papers (1861), 1—116. Account and Papers 34 (1861), vol. LXVII, 599—718.

[3] Види: Reports received from Her Majesty's Consuls relating to the condition of the Christians in Turkey 1860. — State Papers (1861), vol. LXVII, 499—597; Printed for the use of the Foreign Office. October 25. 1860. London 1860; Н. Михов, Населението на Турция и България. София 1929, III, 321—324.

[4] Public Record Office (London) FO. Turkey 78/1531. June-December 1860.

педесеттите години од XIX век на теренот на Битолскиот вилает, со забележување на некои специфики од неговиот развиток во сферата на сопственоста, трговијата, судството, религиозното и училишното дело, како и за ширењето на странските пропаганди. Овие податоци имаат значење за комплетирање на познанијата за севкупната состојба на населението во Македонија и одделно во Битолскиот вилает. Тие ги акцентираат евидентните општествено-политички и економски промени, како чекор напред во обидите за капиталистичка преобразба на земјата.

Тргнувајќи од тоа значење на овие нови сознанија, прашалникот со соодветните одговори го објавуваме во прилогов во превод, со објаснување и коментари. Документацијата ја истражувавме во официјалната Архива на Велика Британија (Public Record Office) во Лондон.

## ПРИЛОГ

*Прашање* 1

Каква е општата положба во Провинцијата, во која се проширува Вашата јурисдикција?

*Одговор* 1

Општата положба во оваа Провинција не е така добра, како што може да се очскува. Населението е задоволно со законите кои управуваат со нив, но воопштено говорејќи, не се со функционерите, во чии раце е власта на Портата.

*Прашање* 2

Што знаете за христијанското и муслиманското население; какво е Вашето мислење за споменатата провинција?

*Одговор* 2

Битолскиот вилает или пашалук[5] е разделен на три провинции (области), како што се: Битолска, Охридска и Корчанска[6]. Приближниот број на населението е во:

Битолската 1.000.000;
Охридската 750.000;
Корчанската 800.000.

Во битолската област христијаните се 75 : 25 спрема муслиманите; во охридската област 45 спрема 55; и во корчанската 34 спрема 66, т. е. околу 1.359.500 христијани и 1.190.500 муслимани, што претставува еден просек во целиот вилает.

[5] Со султански Хатишериф од 21 јуни 1836 година Битола е определена за главно седиште на Румелија. (Fr. Babinger, The Encyclopaedia of Islam III (1936), 1177—1180; Хр. Андонов-Полјански, Кон историјата на трговијата на Битола и Битолско во 1856 година. — Гласник XVI/3 (1972), 203.

[6] Во оригиналот стои: „Monastir, Ochrida and Geortcha," (PRO.-FO 78/1531. Jan.-Dec. 1860).

*Прашање* 3

Какво е, воопштено говорејќи, независно од религијата, занимањето и позицијата во животот на христијаните од една и на муслиманите од друга страна; на пример, дали поголемиот дел од сопствениците на земјата се муслимани? Дали мнозинството на лицата ангажирани со трговија во градовите се христијани?

*Одговор* 3

Поголем дел од сопствениците на земјата се муслимани; а христијаните во големо мнозинство се ангажирани во трговијата на градовите.

*Прашање* 4

Дали можат христијаните да држат земјишна сопственост под еднакви услови со Турците, и ако не, каде е разликата?

*Одговор* 4

Да.

*Прашање* 5

Дали можат христијаните да водат трговија во градовите под еднакви услови со Турците, и ако не, каде е разликата?

*Одговор* 5

Да.

*Прашање* 6

Дали христијанското селанство, во христијанските села, а исто така и надвор од нив, е како муслиманското, и ако не, во што е разликата?

*Одговор* 6

Не. Муслиманите се главни сопственици. Тие на христијанските работници (чифчиите) однапред им даваат заем, кој поради високиот интерес не можат да го исплатат. Тогаш тие паѓаат во клопка на нивните муслимански кредитори, кои се немилосрдни во своите барања, и се принудени честопати да работат цел живот за нив или да ја продадат својата мала земјишна сопственост што ја поседуваат, за да ги отплатат своите долгови. Од друга страна, муслиманите се грижат да ја откупат сета земја од рацете на христијаните.

*Прашање* 7

Дали сведочењето на христијаните се признава пред судот и ако не, изнесете случаи каде тоа беше одбиено?

*Одговор* 7

Тоа е признаено само во Jahkik Mejliss[7] (Суд за иследување). Таму христијанските сведоци се заколнуваат, додека муслиманите тоа не го прават.

[7] Забележувањето е според оригиналот.

Јас не можам да изнесам случаи каде тие биле одбивани во други судови, додека, установено правило е да не се допушта христијанско сведочење. Христијанинот го дава своето сведоштво пред своите истоверници.

*Прашање* 8

Дали христијанското население е во подобра материјална положба, дали повеќе се уважува и подобро се постапува со него, отколку што било пред пет, десет, петнаесет, дваесет години?

*Одговор* 8

Несомнено да.

*Прашање* 9

Дали има сега некакви нееднаквости поврзани со религиозната припадност, и ако има, какви се тие?

*Одговор* 9

Да. Сведочењето на христијаните не е допуштено во сите судови.Христијаните се отстранети од исполнувањето на високи должности, како што се управници[8] или генерали.

*Прашање* 10

Дали христијанското население сака да влегува во воена служба наместо да плаќа такса со која се ослободува од неа; и што сака од тоа повеќе — да служи во војска или да ја плаќа речената такса?

*Одговор* 10

Христијаните повеќе би сакале да служат во војска отколку да плаќаат такса за ослободување, грижејќи се да се организираат во одделни единици и сакајќи да напредуваат и да се најдат во слична позиција како муслиманите. Ако ова беше случај, тие повеќето ќе служеа во армијата.

*Прашање* 11

Дали христијаните имаат тешкотија во градењето на цркви, според нивните религиозни обреди?

*Одговор* 11

Не. Тие обично плаќаат такса од околу 3.000 пијастри за ферманот, кој им одобрува да градат црква. Оваа сума се зголемува со нечесноста на турските повереници испратени за да го измерат земјиштето и да ги покажат пропорциите на зградата, со што се изнудува мито од христијаните, зашто во нивниот извештај до Пашата тие нема да дадат приговор за градбата на односната црква. Освен тоа, на христијаните не им е допуштено да имаат камбани во нивните цркви.

*Прашање* 12

Какви случаи на потиснување се преземени против христијаните, дали поради постапките на владата или поради фанатизмот на населението?

---

[8] Во оригиналот се употребува — „Гувернери" („Governors"), во смисла на управници (валии).

*Одговор* 12

Тоа се поради постапките на владините службеници и поради лошата администрација.

*Прашање* 13

Дали се прогонуваат протестантите, ако воопшто ги има, дали тоа прогонување потекнува од муслиманите, или од христијаните, или од други секти?

*Одговор* 13

Во оваа провинција нема протестанти; ако имаше, тие ќе беа прогонувани. Јас верувам дека прогонувањето ќе дојдеше од христијаните, од чија црква тие се отцепија[9].

*Прашање* 14

Дали повеќето од жалбите, на што христијаните се незадоволни, потекнуваат од однесувањето на нивните сопствени власти?

*Одговор* 14

Понекогаш тоа е односот на нивните сопствени власти. Христијанските членови на Меџлисот[10], бидејќи се ништожни и не им се допушта да се разидуваат со мислењата од своите муслимански колеги, се немоќни да одат напред и да ги заштитат своите истоверници од каква и да е постапка на неправдата.

*Прашање* 15

Дали христијаните се допуштаат во Меџлисот или во локалните совети? Дали овие совети воопшто се во полза на напредокот и доброто управување, отколку што се службениците на Портата, или повеќе се некорисни.

*Одговор* 15

Христијаните се допуштаат во Меџлисот. Јас ја објаснив во прашањето 14 нивната немоќна позиција. Овие совети, воопштено говорејќи, не се во полза на напредокот или доброто управување; главни членови се беговите кои ги заземаат местата поради својата позиција и влијание во земјата. На пример, ако еден Паша дојде во Битола со намера да води добра администрација, тој се поврзува со овие членови кои, имајќи големи локални интереси, се обидуваат да ги заштитат нив или ова свое штетно злосторство со накажување. Меѓутоа, Пашата е оневозможен да дејствува независно. Тој е обврзан да дава упатства за потврдување на беговите, сосема е неможно тој да дејствува со правда и еднаквост.

---

[9] Спомнувањето на авторот за отцепувањето повеќе се однесувало за унијатството. Тоа е потфатот на кукушани, кои со молба од 12 јули 1859 година се обрнале до папата Пие IX да го прифатат покровителството и унијата со католичката црква. Во октомври 1859 година во Кукуш била организирана првата унијатска општина. Види: A. Fortescue, The Uniate Eastern Churches. London 1923; Т. Влахов, Родният град на Смирненски. София 1956, 105; Българска възрожденска книжнина. II. София 1959, 336; (Љ. Лапе), Историја на македонскиот народ II, 62—63; Хр. Андонов-Полјански, Гоце Делчев и неговото време. Скопје 1972, 60.

[10] Во оригиналот — ,,Mejliss", од турската форма — ,,meclis", во значење на — Совет; во случајов — општински, градски совет.

*Прашање* 16

Ако се работи за последново прашање, дали има некој практичен начин кој Ви паѓа на ум, за ограничување на нивните својства, така што тие сепак да ја задржуваат својата сила онаму каде што е потребно, ја скратуваат или ја прекинуваат каде што таа не е?

*Прашање* 17

Какво е Вашето мислење за повлекување од споменатиот Меџлис на неговите правни функции и за востановување на судови одделно од него; и, во таков случај, како ќе ги составиш овие судови?

*Одговор* 16 и 17

Во Битола постојат четири меџлиси и Кадиски суд[11] на правдата, односно: Mejlissi — Kebir (Голем Совет)[12], Tijaret Mejliss (Трговски Совет)[13], Tahkik Mejliss (Суд за иследување), Muvakat Mejliss (Привремен или Криминален Совет))[14] и Mah kemen[15] (Суд во кој дејствува кадијата како самостоен судија и ги испитува случаите согласно со упатствата на Коранот). Mejlissi Kebir е формиран од Пашата. Во него влегуваат како претставници: Кадијата (судијата), Муфтијата (свештеник од висок ранг)[16], седум турски членови, еден христијанин, грчкиот владика и еден Евреин.

Tijaret Mejliss се состои од три муслимански членови, четири христијани и еден Евреин.

Tahkik Mejliss се состои од шест муслимани и двајца христијани. Muvakat Mejliss се состои од шест муслимани и еден христијанин.

Јас би предложил наполно да се укине Mejlissi Kebir, а на Пашата да му се овозможи независно да дејствува, да има право на слободен избор и сила да се повикува на кој и да е друг суд за случаите по кои тој не се чувствува компетентен да одлучува и, од друга страна, ако Пашата најде деликвент, ќе мора веднаш да го отповика и да го заштити од задржување на која и да е званична служба.

Би било добро во Tijaret Mejliss, Tahkik Mejliss и Muvakat Mejliss да влегуваат угледни и доверливи личности годишно избирани по пат на гласање. Секоја личност треба да има приход од 50 фунти за да има право да гласа; бројот на муслиманските и христијанските членови во овие совети треба да биде во пропорција со односните населенија.

Пред да ги заземаат своите должности членовите на советите би требало исправно да положат заклетва; а нивните одлуки треба да се раководат од прописите на законите, од кои се, некои, составени, но не се ставени во сила. Прописите треба да се преведат на грчки јазик. Странските конзули во различни градови на Турција (ако тоа знатно не противречи на суверенитетот на Османската Империја) треба да станат почесни членови на овие совети, меѓутоа, без некоја советничка сила, ами единствено како посматрачи и спремни да го дадат својот совет, ако тоа се побара од претседателот на Советот. Јас мислам дека овој план ќе биде голема пречка за локалните власти, кои работат а таа да не смее да се постапува во прекршување на прописите и на установените закони.

Во врска со прашањето за судот Mahkemen, јас мислам дека овој суд треба да постои со истите свои својства, бидејќи, ако се остави настрана, тоа ќе ги навреди, сосема многу, чувствата на вистинските муслимани. Јас би предложил кадијата да биде

---

[11] Односно шериатски суд.

[12] Сочувана е оригинална форма и нејзиното значење.

[13] Формата — „Tijaret" е дадена како што е слушана; всушност турската форма е — „Ticaret" — трговија, трговски.

[14] Односно — „Muvakkat", привременен.

[15] Односно — „Mahkeme", суд.

[16] Односно — „Müftü", најстар по ранг муслимански свештеник,

платен службеник на Круната и да не му се допушти да собира прекумерни наплати тука и таму. Случаите што ги испитува овој суд да се ограничат на случаи од земјишната сопственост. Освен тоа, покривањето на законот мора да помине во признавање валидноста на јавниот документ над сведоштвото на сведоците. Јас го кажав ова, бидејќи тоа досега беше обичај на непринципиелни спорови, произведени од муслиманските лажни сведочења, чие сведоштво ја поништуваше валидноста на документот направен во званичната канцеларија. Овој илегален начин често беше причина за неправичното одземање на сопственоста од неговиот вистински сопственик, и на крај, приходите на провинцијата да се собираат од владини службеници добро познати со својата чесност, а не да се даваат под закуп на ерменските банкари и на беговите, кои, во собирањето, прават екцеси и собираат повеќе отколку што е нивниот обврзан удел[17].

*Прашање* 18

Дали муслиманите покажуваат силна желба за верско преобразување? Дали тоа го прават често, или понекогаш, со принуда? Ако е така, покажете ги, ако можете, виновните страни?

*Одговор* 18

Кога имаат сила да прават верско преобразување (исламизирање) тоа го прават со задоволство. Јас чув дека тоа воопшто се прави со принуда или со застрашување. Не можам да ги споменам виновните страни, бидејќи немаше преминување во другата вера откако сум дојден овдека. Сегашниот паша на Битола е многу ненаклонет на ваков вид прозелитизам, ја спомена личноста, која била преобразувана од грчкиот митрополит, и му допушти слободно да одлучи за корисноста од менување на религијата. Сегашниов паша го прави ова наспроти везириалниот Циркулар, којшто наскоро беше упатен до пашите или пак ги наведува да направат такво преобразување во конаците (официјалното седиште) до времето кога ќе можат да се изјаснат во корист или против мухамеданската вера.

*Прашање* 19

Во случај на верско преобразување на жените дали е тоа, воопшто, резултат на религиозниот ентузијазам, од една страна, или резултат кој произлегува од световни причини, од друга? И, ако е од последново, изложи ги тие причини?

*Одговор* 19

Воопштено говорејќи, верското преобразување на жените не е последица од религиозниот ентузијазам, а произлегува од световвни причини, на пример од љубов или поради ослободување од воеското регрутирање.

Овдека преовладува обичај за ослободување од воено регрутирање на муслиманскиот младинец, кој побегнува со христијанска мома а која се преобразува кон неговата вера. Тоа се смета за заслужен чин за неговата вера; тоа го овластува со награда, да биде ослободен од воена служба.

*Прашање* 20

Какви мерки мислите најдобро е да се преземат за да се стави крај на ваквата правда, со најпрости и најмалку скапи форми?

---

[17] Поподробно за правната состојба и правната процедура во Турција види: Aristarchi Bey, Legislation Ottomane. I—IV. Constantinople 1873—1874; Heidborn, Manuel de droit public administrative de l'Empire Ottoman. I—IV. Vienne—Leipzig, 1908—1912.

*Одговор* 20

Да се состави кодексот на законите според некој европски кодекси. Да им се дозволи на христијаните без дискриминација да сведочат пред сите судови на правдата. Да се заколнат сите членови на различните совети или судови споменати во 16 и 17 прашање. Да им се покачат платите на потчинетите службеници. Истите да се редуцираат за пашите и да им се даде празична казна на службениците кои проневериле државни пари или примале мито.

*Прашање* 21

Какви мерки Вие мислите е најдобро да се преземат за подобрување на положбата во земјата?

*Одговор* 21

Покрај споменатото во прашањата 16, 17 и 20, јас сакам, освен тоа, да сугерирам дека војската треба редовно да се плаќа, а полицискиот систем комплетно да се реорганизира. Полицајците на служба во градовите да бидат без оружје, а нивните принадлежности да пораснат од 60 на 250 пијастри на месец. Овие службеници во земјата треба да се регрутираат од редифите[18] на секое село, кое ќе плаќа и ќе им дава следување ако навистина служат во армијата; некои од нив треба да се поставаат за да ја исчистат земјата и да ја заштитат од разбојништво, итн.

*Прашање* 22

Какво е Вашето мислење за можноста од востановување на училишта за сите религии и класи, и каков е ефектот што ќе произлезе од овие училишта?

*Одговор* 22

Вакви училишта можат да се востановат и тие можат да бидат од голема полза за земјата, да се предвиди тие да бидат државни училишта и да се поставаат под надзор на Министерот за воспитание во Цариград. Овие училишта треба да бидат составени заедно од христијански и муслимански деца и да се поучуваат на најрано пријателство меѓу себе, според тоа, да се надополни недостигот од симпатија помеѓу владеачките и потчинетите племиња.

*Прашање* 23

Какво е Вашето мислење за наименување на христијански вице-управител[19] покрај турскиот управител, во оној дел каде што во голем дел е христијанско население; за едниот и другиот да се сложи Портата?

*Одговор* 23

Јас мислам дека овој план нема да биде добар во местата оддалечени од Престолнината и далеку од контролата на централната влада. Христијанскиот вицеуправител треба да има висока позиција, неговата амбиција треба да стане неограничена и самиот да биде непристрасен кога ќе го има својот муслимански колега како ривал, за да не интригира против него.

*Прашање* 24

Колку долго, сметате, странските агентства работеа и работат да предизвикат раздор и незадоволство меѓу различните класи: наведете, ако можете, примери?

---

[18] Односно од резервната војска.

[19] Во оригиналот — „Vice—governor".

*Одговор* 24

По моето доаѓање овдека слушнав дека две личности беа под сомнение како руски емисари и дека се платени од Русија да ги шират пансловенските идеи меѓу Бугарите. Иако тоа беше случај, овдека полето за нивната акција не е така големо како што е во провинцијата на Пловдив и Одрин, центар на бугарскиот елемент. Чув, исто така, дека честопати се собираат податоци од божемни емисари на манастирите и црквите. Информиран сум дека портрети на императорот Александар[20] биле претставувани на месните луѓе на најдостоинствен начин, што предизвикуваше неуко верување дали е тој Светец или полубог.

Јас верувам дека независно од странските агентства кај богатите и влијателните Бугари, Русите им се во душата и нивниот пример го следат пониските класи.

*Прашање* 25

Дали е обичај за поданиците на Портата да се добиваат странски пасоши? Дали тие често добиваат пасоши од Грција и ги разменуваат за руски пасоши?

*Одговор* 25

Јас верувам дека грчките власти се воопшто многу либерални за издавање на пасоши, но грчкиот конзул овдека не ги следи. Претпоставувам дека системот, што го следат неговите колеги, на други места е сличен. Јас претполагам дека тоа е сторено од страв да не се доведат во опасност неговите односи со локалните власти. Турската влада не беше многу наклонета за поставување на грчки конзулат во Битола. Во поглед на руските пасоши во оваа провинција, нема личности, што ги познавам, кои се носители на вакви привилегии, но, во соседните провинции на Одрин и Пловдив, каде што има руски конзули, јас слушнав дека тоа е случај.

Битола 9 јули 1860. — Потпишан: Ричард Абот, заменик Конзул.

Turkey 78/1531. January-December1860) — (Public Record Office (London). — Foreign Office.

Hristo ANDONOV-POLJANSKI

## A QUESTIONNAIRE FROM 1860 CONCERNING THE POPULATION IN THE BITOLA VILAET (MACEDONIA)

(S u m m a r y)

In this article the author publices a questionnaire taken July 9, 1860 with the answers concerning the conditions of the population in the Bitola vilaet (Western Macedonia), compiled by Richard Abbot, British Acting vice consul in Bitola. This document contains important details about the conditions of the population from that period involved in the whirl-pool of the new socio-political and economic changes that took place in the Ottoman Empire because of the Crimean War and the important act of the Turkish government, the Hatti-Humajoun, of February 18, 1856. The interest of the compiler was mainly to discover the consequences for these changes in the conditions of the population. These are remarks about the specific conditions in the area of private ownership, commerce, justice, religion, education, foreign propaganda etc. These details contribute to the knowledge concerning the political, and economic conditions of the people in this part of Macedonia. The documentation was carried out at the Public Record Office in London.

[20] Се мисли на рускиот цар Александар II (1855—1881).

Христо АНДОНОВ—ПОЛЈАНСКИ

# НЕКОЛКУ СООПШТЕНИЈА ОД 1896 ГОДИНА ЗА ИЗВОРИТЕ НА ФИНАНСИРАЊЕТО И ВООРУЖУВАЊЕТО ВО МАКЕДОНСКОТО НАЦИОНАЛНООСЛОБОДИТЕЛНО ДВИЖЕЊЕ

Во историјата на македонското националноослободително движење финансирањето на целокупната револуционерна и организациона дејност, како и вооружувањето на револуционерните сили, заземаат видно место. Овие, така суштествени задачи се наметнале уште со самото поставување на основите на револуционерната организација (1893/1894 г.) за да добијат образложен вид во натамошната актива на движењето.

Постоеле разни начини во обезбедувањето на овие основни средства на револуцијата. Во прво време ориентацијата била свртена кон самофинансирање и самовооружување. Но, со омасовување на револуционерното дело се барале модуси за подобро екипирање и тоа особено во поглед на вооружувањето. Во најголем дел вооружувањето се изведувало од центрите во Македонија, Турција и балканските земји. Со нараснување на потребите се презеле чекори за организирање на покупка на овие средства и од другите европски земји, а особено од Австро-Унгарија, Франција, Белгија, Швајцарија, Англија и од други земји. За начинот на организацијата на покупката од наведените земји засега сè уште постојат скудни податоци. Во изворните материјали, особено за периодот од првите години од активирањето на револуционерното дело (1893/1894—1896/1897 г.) наидуваме на нецелосни спомнувања. Така, во преписката на Гоце Делчев, особено од 1896 година, наоѓаме сосема делумни податоци.[1] Ист е случајот и со податоците од писмата на Ѓорче Петров.[2] Наспроти ова, во мемоарската литература срекаваме поаргументирани материјали. Така, во своите „Спомени“ Ѓорче Петров дава евидентни податоци по ова прашање.[3] Ист е слу-

[1] Гоце Делчев. Преписка. Скопје, „Култура” 1972 (Редакција Х. Андонов-Полјански), 14—19.

[2] Љубен Лапе, Непознати писма и телеграми на Ѓорче Петров. — Гласник XV/2 (1971), 250—253.

[3] Спомени на Ѓорче Петров. Скопје 1950, 39—46.

чајот и со „Спомените" на Борис Сарафов,[4] додека кај Дамјан Груев тоа е фрагментарно наведено.[5] Фрагментарни податоци наоѓаме и во спомените, а и во искажувањата на другите револуционерни дејци.[6]

Поради оскудноста на изворни материјали во постојната литература овој проблем слабо е разработен. Во објавените студии само фрагментарно се засегнати европските земји, во кои било организирано снабдувањето со оружје и другите оружни средства, како и начинот на финансирањето.[7]

Сакајќи да придонесеме за извесно осветлување на ова прашање имавме можност да ја испитаме британската дипломатска кореспонденција, посебно од 1896 година, и наидовме на материјали од кои можеме да добиеме некои податоци за обиди за снабдување со оружје од Белгија, Австро-Унгарија и Англија, за шпекулациите поврзани со ова, како и за финансирањето при покупката на оружјето и на другите оружни средства. Тоа се четири извештаи, кои британскиот конзул во Софија Ф. Елиот (F. Elliot) ги испратил до британскиот премиер — министер Маркизот од Солзбери (The Marquess of Salisbury) во времето од 8 јануари, 30 април, 13 мај и 28 мај 1896 година.[8]

Во овие извештаи се споменуваат податоци околу префрлувањето на пушки и револвери од Лиеж во Македонија;[9] потоа, префрлување на австриски модели на пушки и за финансирање од англиските фондови за покупка на оружје;[10] шпекулациите околу овие британски субвенции;[11] за собирањето на средства

---

[4] Спомени на Дамян Груев, Борис Сарафов и Иван Гарванов, София 1927, 45—69.

[5] Ibidem, 19—20.

[6] Види: Љ. Лапе, Снабдување на охридските револуционери со оружје до Илинденското востание. — Годишен зборник 4 (1951), 6—12; Х. Андоновски-Полјански, Некои прашања од воената организација на македонското национално-револуционерно движење во предилинденскиот период. — Гласник IV/1—2 (1960), 84—102; М. Пандевски, Вооружувањето на македонските револуционери и востаници во периодот до Илинденското востание (1893—1903). — Гласник VII/2 (1963) 103—104.

[7] Види: Хр. Силянов. Освободителните борби на Македония. Т. I. София 1933, 81—83; Љ. Лапе, Снабдувањето на охридските револуционери со оружје, 6—7; Х. Андоновски-Полјански, Некои прашања од воената организација. 98—99; М. Пандевски, Вооружувањето на македонските револуционери., 103—104; Х. Андонов-Полјански, Македонското национално-ослободително движење до Илинденското востание. — Југословенски народи пред први светски рат. Београд, САН 1967, 20—21;Историја на македонскиот народ. Т. II. Скопје 1969, 184—185; Ѓ. Петровиќ, Оружарската дејност во Македонија во предилинденскиот и во илинденскиот период. — Илинден 1903. Скопје 1970, 209; Х. Андонов-Полјански, Гоце Делчев и неговото време. Скопје 1972, 154—155; и други.

[8] Public Record Office (London) (натаму — PRO) — Foreign Office (натаму—FO) 78/4753, 4754. (Turkey. Bulgaria). Diplomatic. From Elliot. January—May 1896.

[9] PRO.-FO 78/4753. — F. Elliot — The Marquess of Salisbury 8th January 1896.

[10] PRO.-FO 78/4754. — F. Elliot — The Marquess of Salisbury, 30th April 1896.

[11] PRO-.FO 78/4754. F. Elliot — The Marquess of Salisbury, 13th May 1896.

за финансирање на револуционерното дело, како и некои известувања за движења на четите.[12]

Податоците за префрлување на пушки, односно на револвери од Лиеж (Белгија) во Македонија се потврдуваат и во постојната мемоарска литература. Ѓорче Петров споменува дека Даме Груев во 1895 година бил испратен од ЦК на револуционерната организација во Белгија, за да ја изучи вештината на борба со динамит.[13] Истото го споменува и Борис Сарафов.[14] Последниов соопштува и податок дека во Лиеж се наоѓал Никола Туфекчиев, трговец на оружје, преку кого, по сè изгледа, станувало препраќањето на оружјето.[15]

Најинтересни се податоците поврзани со обидот за ангажирање на британски субвенции за финансирање на покупки на оружје и на разни оружии средства од разни европски центри (Австро-Унгарија, Белгија и сл.) во корист на македонското движење. Ф. Елиот за ова известува во два свои извештаи (од 30 април и 13 мај 1896 г.). Во првиот извештај од 30 април тој ја споменува веста што се слушнала, дека покупката на оружје била финансирана од британски фондови и дека најверојатно таа била изведена преку Наум Туфекчиев. Конзулот изнесува детали од таа вест и оперира со некои податоци за начинот како можело да се реализира ангажирањето на британски средства. Тој изнесува различни верзии на веста по ова прашање.[16] Во вториот извештај, од 13 мај, Ф. Елиот детално зборува за ова прашање. Тој го изнесува, во овој случај, разговорот што го имал со бугарскиот министер-претседател д-р Константин Стоилов, кој ниту ги потврдувал ниту ги демантирал тврдењата околу ангажманот на британските субвенции за покупка на оружје за потребите на македонското националноослободително движење.[17] Верзиите околу учеството на британски субвенции Ф. Елиот ги изнесува како вести, не доаѓа до точно утврдени факти и дава повеќе верба на реално собраните средства во македонските фондови, отколку на странските прилози.[18]

Верзиите поврзани со обидот за ангажирање на британски субвенции за финансирање на покупки на оружје донекаде се разјаснуваат од Ѓорче Петров. По решение на Централниот комитет на Внатрешната организација, а по повик на Врховниот комитет, тој бил ополномоштен да ја испита оваа работа. Се работело за обезбедување на парични средства од Англија за

[12] PRO.-FO 78/4754. F. Elliot — The Marquess of Salisbury, 28th May 1896.

[13] Спомени на Ѓорче Петров, 39.

[14] Спомени на Д. Груев, Б. Сарафов., 45.

[15] Ibidem, 68.

[16] PRO.-FO 78/4754. F. Elliot — The Marquess of Salisbury, 30th April 1896.

[17] PRO.-FO 78/4754. F. Elliot — The Marquess of Salisbury, 13th May 1896.

[18] PRO.-FO 78/4754. F. Elliot — The Marquess of Salisbury, 28 th May 1896.

покупки на пушки, наменети за потребите на Македонија. Ѓ. Петров ги изнесува махинациите на луѓето од Врховниот комитет околу целава оваа работа. Условот бил да се примат 3 000 пушки и тие да се растоварат во солунското пристаниште, а освен тоа, се поставувало и барање за кревање на востание. За реализирање на првиот услов, Ѓорче Петров презел мерки и го соопштил случајот до ЦК во Солун. Вториот услов не го прифаќал.[19] Кон ова Ѓорче Петров додава и друга верзија дека божем парите од Англија се добиени, а дека бугарската влада влегла во трага на сета работа.[20]

Овој исечок од проблемот на финансирањето и вооружувањето во македонското националноослободително движење, од првите години на неговото постоење, претставува еден интересен момент за целосната обработка на овој проблем. За да се добие подобар увид во наведенава документација, истава ја даваме во превод и во оригинална интерпретација, со соодветни објаснувања.[20a]

## ПРИЛОЗИ

ПРИЛОГ I: Превод

1.

### Ф. ЕЛИОТ[21] ДО МАРКИЗОТ СОЛЗБЕРИ[22]

Софија, 8 јануари 1896.

Мој Лорде,

... Во истиот извештај[23] Баронот Каличе[24] го споменува податокот дека 1.000 пушки од Лиеж неодамна се префрлени во Македонија; но австрискиот воен аташе во Цариград, кој помина преку Софија пред три дена на враќањето за заземање на својата должност, рече дека има резон да се верува оти испратеното оружје биле револвери а не пушки. Изгледа нема основа за сомневање дека, ако тие стигнат онаму каде што се одредени, тоа би било близу бугарската граница.

Пратеникот на Нејзино Височество во Белград го има известено Вашето Лордство за информацијата на српската влада дека македонскиот комитет се подготвува на големо, како минатото лето, за навлегување во Македонија на пролет и дека чети од пет или шест илјади ќе се соберат на границата. Јас му го споменав тоа известување на Баронот Хонинг[25] и на секретарот на турскиот комесар, за што обајцата веќе чуле, но ниеден од нив не поверува во тоа...

---

[19] Спомени на Ѓорче Петров, 41—43.

[20] Ibidem, 45.

[20a] Од технички причини преводот и англискиот текст не се дадени напоредно, туку еден по друг. — заб. на ред.

[21] Ф. Елиот (F. Elliot), британски конзул во Софија во 1896 г.

[22] Маркиз од Солзбери (The Marquess of Salisbury, 1830—1903), британски премиер-министер од 1895 г.

[23] Овдека го предаваме само извештајот, што се однесува до префрлувањето на оружје и до движењето на македонски чети.

[24] Барон Каличе (Baron Calice), австро-унгарски амбасадор во Цариград.

[25] Барон Хонинг (Baron Hoenning), австро-унгарски пратеник во Софија.

... Весниците на македонската партија соопштија за акцијата на една чета, за која најпрвин е речено дека се состои од 80 луѓе, а не е споменато од каде потекнува известувањето, и дека го поминала Вардар. Но, сретнувајќи турски војски повторно го преминала и пребегнала во околината на Струмица. Според последниот извештај нивниот број не бил поголем од десет или дванаесет.

Имам чест да бидам, итн. итн.

Ф. Елиот

(PRO.-FO 78/4753)

2.

**Ф. ЕЛИОТ ДО МАРКИЗОТ СОЛЗБЕРИ**

Софија, 30 април 1896.

Мој Лорде,

Во мојот извештај № 6, поверливо, од 6 јануари, јас го споменав известувањето дека поголем број пушки од Лиеж биле наскоро префрлени во Македонија. По некоја недела подоцна јас бев информиран авторитетно од еден службеник поврзан со минатогодишното движење[26], дека шест или седум стотини пушки од најпоследен австриски модел биле префрлени преку границата од Ќустендил и дека втор контингент бил препратен по друг пат. Пари за покупка на ова оружје се најдени во Англија. Јас го спомнав извештајот на мојот австро-унгарски колега кој се согласи со мене дека тоа е сосема неверојатно.

Јас не ќе можам тоа сега да го споменам на Вашето Лордство, но, тоа беше прв случај откако ја слушнав веста која сега се зголемува постојано, дека парите за македонското движење биле собрани во Англија. Во последниве неколку дни во Софија се зборува дека Туфекчиев[27], раководителот на крајното крило на македонското друштво, покажа знаци на изненадно зголемување на богатство, кое тој го примил од англиските фондови. Не за долго Туфекчиев ја имаше на располагање касата на Централниот комитет[28], во кој, како што имав чест да соопштам во минатиот декември, престана да биде член како последица на некои нередовности во неговите сметки, но, покрај сè, тој има ревностен дух и е незадоволен со скромниот програм на признатите лидери.

Меѓутоа, прилозите на Централниот комитет и на локалниот софиски комитет, на кои Туфекчиев им припаѓа, познато е дека отпаѓаа во време на зимата и ако се верува дека помошта од словенскиот комитет во Русија престана, Туфекчиевите настојувања за подобрување на положбата дадоа повод за сомневања за изворот на неговите средства.

Единствената основа што можев да ја окријам за претпоставката оти тие дојдоа од Англија е фактот дека во минатиот јануари и февруари некој Каранфиловиќ[29], еден приврзаник на Туфекчиев, го посетил Лондон и се верува дека стапил во врска со ерменскиот комитет таму[30]. Меѓутоа, не излегува на видело какви цели тие имале во план за поттикнувањето на револуционерното движење во Македонија во овој

---

[26] Се мисли на врховистичката четничка акција од 1895 г. (Види: Историја на македонскиот народ, Т. II, 178—180).

[27] Наум Туфекчиев, трговец со оружје.

[28] Се мисли на Врховниот комитет.

[29] Дали е тоа Д. Р. Каранфилович од Велес (В. Български Патриарх Кирил, Съпротивата срещу Берлинския договор. София 1955, 27), или се работи за некој друг, кој се криел под ова друго презиме (?).

[30] Ѓорче Петров настанот го предава вака: „... Ми соопштија, дека од Англија имало предлог на В. К. да му отпуштат голема сума пари и пушки, колку што се потребни за Македонија, дека 3000 од овие пушки биле веќе натоварени на параход, кој што веќе пловел во Средоземното Море како прв обид да се растовари од ова оружје во Македонија..." (Спомени 41). И другата верзија: „... дека божем В. К. успеал

момент, а какви тие и да биле, случајот со вознемирувањата во Ерменија[31] беше во нивната тежина.

Заменикот на турскиот комесар[32], на кого јас му зборував за предметов, не му придаде значење на известувањето и не верува дека некој од Комитетот или Туфекчиев примил некаква значителна сума. Освен тоа, тој е потполно уверен за неможноста на кој било од македонските агитатори да организираат едно движење сега; овој поглед е истоветен со тој на заменикот министер за надворешни работи.

Меѓутоа, сакајќи да го испитам потеклото на овој извештај за англиска помош на македонското движење, јас го прашав г-н Вратислав[33] да го испита ова во Пловдив и сега добив од него придружен извештај, кој содржи ретка информација, дека г-н Стоилов[34] наскоро го обвинил него за сплеткарење со турскиот претставник околу обновувањето на македонската агитација. Каков беше мотивот на г-н Стоилов да го направи ова, јас не можев да претпоставувам, освен, тоа да го направил за да покаже ревност кон султановите интереси и дека тој го поткажува британскиот застапник како да е еден, против кој измислиците не ќе можат, најверојатно, да најдат верба во мислењето на Неговото Височество.

Во поглед на Туфекчиев, јас имав чест да известам во мојот извештај № 5 од 8 јануари[35], дека тој добил охрабрување од Владата против Централниот македонски комитет и дека оттогаш е позната неговата врска со некои членови на министерството. Според македонска информација, добиена во Пловдив од г-н Вратислав, објаснувањето за неговиот ненадеен финансиски просперитет е дека тој добил награда од 50.000 франкови за неговиот удел во убиството на г-н Стамболов[36]. Јас ја споменав оваа вест која може да биде вредна, ако и само како пример на пресметката која господствува меѓу некои членови на Владата.

Имам чест да бидам, итн. итн.

Ф. Елиот

(PRO.-FO 78/4754)

3.

## Ф. ЕЛИОТ ДО МАРКИЗОТ СОЛЗБЕРИ

Софија, 13 мај 1896

Мој Лорде,

Откако го напишав мојот извештај № 74, поверливо, од 30 последниот месец, чув дека британските фондови, како помош на македонската кауза, се претпоставува дека се распределени од мене, како и од г-н Вратислав, и дека сумата ставена на мое располагање за таа цел изнесува 6.000 ливри стерлинзи.

Вчера јас говорев со г-н Стоилов околу ова наводно соучество на британските службеници во македонското движење и му ја префрлив на него одговорноста за циркулацијата на веста, му реков оти пред да дојдам тука минатата година бев запознаен

---

да добие од Англија од некој богаташ голема сума пари, но дека владата ѝ влегла во трага на таа работа и ќе направила парите да ни се дадат нам, ние со нив да вршиме работа за делото, а не да се дадат на В. К. . " (Спомени 45). Последнава верзија Б. Сарафов ја предава вака. „. . . Еден Англичанец ни велеше дека можело од Англија да се добијат средства — до 4—5 милиони, но требало да се испрати еден меморандум до европските сили за исполнување на 23-от член од Берлинскиот договор, та потоа сами да си ги посакаме правата. . ." (Спомени 55—56).

[31] Се мисли на ерменските настани 1894/1895—1896 г.

[32] Од турскиот комесаријат во Софија, застапништво на Турција во Бугарија.

[33] А. Ц. Вратислав (A. C. Wratislaw), британски вице-конзул во Пловдив.

[34] Др Константин Стоилов, министер-претседател на бугарската влада од 19 мај 1894 г.

[35] Види извештај № 1.

[36] Ст. Стамболов е убиен на 3 јули 1895 г. (Види: История на България, Т. II, София 1962, 142—143.

дека г-н Димитров[37] ѝ рекол на Портата дека македонската агитација беше дело на стамболовиската партија[38], по поттикнувањето на Велика Британија, а сега бев информиран дека куќата на г-н Вратислав беше под набљудување, и посетителите кај него се гледале со сомневање. Вашата Екселенција, реков јас, треба да знае дека желбите на Владата на Нејзино Височество во поглед на Македонија се со добра доверба, но многу малку да се потпомогнат ваквите гласови за нивната акција.

Во одговор г-н Стоилов рече, на прилично збунет начин, дека тој претпоставува оти извештаите за британските субвенции потекнуваат од посетата на Карaнфиловиќ во Англија, тој лично не верува дека некакви пари се набавени од Владата на Нејзино Височество за македонското движење (на што јас забележав дека дури најгрубото вообрaжение може тешко да го претпостави тоа); дека всушност, јас и Сер Артур Николсон[39], пред мене, бевме најупорни од странските застапници во инсистирање на должноста на бугарската влада да совлада секое движење; дека, во поглед на г-н Вратислав, ако неговата куќа се наоѓа под набљудување, тоа не е по негови наредби, но, тој мисли дека тоа е направено по барање на раководителите на унионистичката партија[40] во Пловдив, на кои, тој верува, г-н Вратислав, не им беше наклонет.

Меѓутоа, Владата долго време имаше причина да изразува незадоволство со ставот на Фетик Бег, турскиот претставник во Пловдив, во поглед на македонската агитација, и беше речено дека г-н Вратислав го поддржува него во курсот што тој го презема. Јас ја прашав Неговата Екселенција што е тоа што направил Фетик Бег; и, со извесно колебање, тој одговори дека постојано настојувал одговорноста за македонските нереди да ја префрли на бугарската влада.

Одговорајќи на она што верувам дека се повеќе мисли на г-н Стоилов, отколку негови зборови, јас реков оти ќе одговорам за тоа дека г-н Вратислав никогаш не го поттикнувал или подржувал Фетик Бег во некаков несоодветен курс на акција. Г-н Стоилов рече дека нема да изразува незадоволство со г-н Вратислав; а ако тој тоа го има, тој мене ќе ми го направи.

Имам чест да бидам, итн. итн.

Ф. Елиот

(PRO.-FO 78/4754)

4.

## Ф. ЕЛИОТ ДО МАРКИЗОТ СОЛЗБЕРИ

Софија, 28 мај 1896.

Мој Лорде,

На празнувањето на Свети Кирил и Свети Методиј[41], патронските светци на Бугарија, македонското друштво организира собирање пари и лотарија во корист на неговите фондови, од што беа собрани околу 2.300 франкови. Изразеното задоволство со собраниот износ е веројатно добра индикација за реалната состојба на финансиите на Друштвото, отколку претераните вести за странски прилози, кои до скоро се распростираа.

Еден македонски весник соопшти дека неколку раководители од минатогодишното движење[42] биле ставени под стриктен надзор од Владата, и дека на еден од нив, кој имаше случај да посети едно гранично село по негова лична работа, му беше неодложно наредено да го напушти.

Имам чест да бидам, итн. итн.

Ф. Елиот

(PRO.-FO 78/4754)

---

[37] П. Димитров, бугарски дипломатски агент во Цариград (Хр. Силянов, Освободителните борби на Македония, Т. I., 61).

[38] Приврзениците на Ст. Стамболов.

[39] Сер Артур Николсон (Sir Arthur Nicolson) британски конзул во Софија.

[40] Односно партијата за обединување (ткн. ,,обединителна" — или „унионистичка") на северна Бугарија со Источна Румелија. (История на България, 59—60).

[41] Односно на 24 мај 1896 г.

[42] Односно акцијата од 1895 г.

ПРИЛОГ II: Интерпретација

1.

**E. ELLIOT TO THE MARQUESS OF SALISBURY**

Sofia, 8 January 1896

My Lord,

. . . In the same despatch Baron Calice mentioned a report that 1.000 rifles from Liège had lately been conveyed into Macedonia; but the Austrian Military Attaché at Constantinople who passed through Sofia three days ago on his return to his post, said that he had reason to believe that the arms sent were revolvers and not rifles. There does not appear to be any ground for supposing that if they hear reached their destination, it has been by way of the Bulgarian frontier.

Her Majesty's Minister at Belgrade has reported to Your Lordship the information of the Servian Government that the Macedonian Committes is making preparations on a much larger scale than those of late summer for an invasion of Macedonia in the spring, and that bands of five or six thousand men would be collected on the frontier. I mentioned this report to Baron Hoenning and to the Secretary of the Turkish Commissioner, both of whom had heard it already, while neither attaches any credit to it. . .

. . . The papers of the Macedonian party record the proceedings of a band said at first to consist of 80 men, which, stating from some point not mentioned, crossed the Vardar, but coming upon Turkish troops, recrossed it and betook themselves to the neighbourhood of Strumnitza. According to the last account, their numbers were not more than ten or twelve.

I have the honour to be, etc. etc.

F. Elliot.

(PRO.-FO 78/4753)

2.

**F. ELLIOT TO THE MARQUESS OF SALISBURY**

Sofia, 30 April 1896.

My Lord,

In my despatch No 6 Confidental of the 8.th of January I mentioned a report that a large number of rifles from Liège had lately been conveyed into Macedonia. Some weeks later I was informed, on the Authority of an officer connected with last year's movement, that six or seven hundred rifles of the latest Austrian pattern had been conveyed over the frontier from Küstendil, and that a second consignment was about to be despatched by another route, the money for the purchase of these arms having been found in England. I mentioned the report to my Austro-Hungarian colleague who agreed with me that it was quite incredible.

I should not now mention it to Your Lordship, but that it was the first occasion of my hearing a rumour which is now gaining consistency, that money for the Macedonian movement is being raised in England. Within the last few days it has been currently reported in Sofia that Tufekjief, the leader of the extreme section of the Macedonian Society, shewed signs of a sudden accession of wealth due to his being in recept of English funds. Tufekjief has no longer at his disposal the purse of the Central Committee, of which, as I had the honour to report in December last, he ceased to be a member in consequence of some irregularity in his accounts, but he has a certain following among the mare, ardent spirits who are dissatisfied with the moderate programme of the recognised leaders.

The subscriptions, however, both to the Central Committee and to the local Sofia Committee, to which Tufekjief belongs, are known to have fallen off during the winter, and as the subscriptions from the Slav Committee in Russia are believed to have ceased, Tufekjief's improved circumstances have given occasion for conjectures as to the source of his means.

The only ground that I can discover far the surmise that they came from England is the fact that in January or February last a certain Karionfilovits, an adherent of Tufekjief, visited London and as believed to have put himself in communication with the Armenian Committees there. It does not appear, however, what purpose they could have in view in

encouraging revolutionary movements in Macedonia at this moment, whatever might have been, the case while the troubles in Armenia were at their height.

The Acting Ottoman Commissioner, to whom I have spoken on the subject, attaches no importance to the report, and does not believe that either the Committee or Tufekjief have received any considerable sum at all. He is, moreover, perfectly reassured as to the inability of any Macedonian agitators to organise a movement at present, a view which is shared by the Acting Minister for Foreign Affairs.

Being, however, desirous of tracing the origin of this report of English assistance to the Macedonian movement, I asked Mr. Wratislaw to make enquiries about it at Philippopolis, and have now received from him the accompanying despatch containing the curious information that Mr. Stoiloff has lately accused him of plotting a renewal of the Macedonian agitation in conjuction with the Turkish representative. What can have been Mr. Stoiloff's motive in doing this I cannot imagine, unless it were to made a display of zeal in the Sultan's interests and that he denounced the British Agent as the one aganst whom stories just not were the most likely to find credence in His Majesty's mind. I shall endeavour to clear up this matter when Mr. Stoiloff returns.

With regard to Tufekjief, I had the honour to report in my despatch № 5, of the 8.th of January that he was receiving Government encoragement against the Central Macedonian Committee, and he is known to have since been in communication with several members of the Ministry. According to Macedonian information obtained at Philippopolis by Mr. Wratislaw, the Explanation of his sudden financial prosperity is that he has received a fee 50.000 francs for his share in the murder of Mr. Stambolof. I mention this rumour for what it may be worth, if only as an instance of the estimation in which some members of the Government are held.

I have the honour to be, etc. etc.

F. Elliot.

(PRO.-FO 78/4754)

3.

F. ELLIOT TO THE MARQUESS OF SALISBURY

Sofia, 13 May 1896.

My Lord,

Since writing my despatch № 74 Confidential of the 30.th Ultimo, I have learnt that the British funds in aid of the Macedonian cause are supposed to be administered by me as well as by Mr. Wratislaw, and the sum at my disposal for this purpose has been stated to amount to L. 6.000.

I spoke to Mr. Stoiloff yesterday about this alleged complicity of British officials in the Macedonian movement, and taked him with responsibility for the circulation of the rumour, saying that I was aware that before my arrival here last year Mr. Dimitroff had told the Porte that the Macedonian agitation was the work of the Stambolovist party at the instigation of Great Britain, and I was now informed that Mr. Wratislaw's house was watched, and visitors to it regarded with suspicion. His Excellency, I said, ought to know the wishes of Her Majesty's Government in regard to Macedonia too well to credit, much less to encourage, such reports of their action.

In reply Mr. Stoiloff said in a rather embarrassed manner that he supposed the reports of British subventions had originated in Karanfilovits' visit to England, that he himself had not believed that any money had been provided by Her Majesty's Government for the Macedonian movement (to wich I interjected that the wildest imagination could hardly suppose that); that in fact, I, and Sir Arthur Nicolson before me, had been the most persisten of the Foreign Agents in insisting on the duty of the Bulgarian Government to repress any movement; that, as regards Mr. Wratislaw, if his house was watched, it was not by his orders; but he thought it might have been done at the instance of the leaders of the Unionist party in Philippopolis, with whom he believed Mr. Wratislaw was not in sympathy.

The Government had, however, long had reason to complain of the attitude of Fetik Bey, the Ottoman representative at Philippopolis, in regard to the Macedonian agitation, and it was said that Mr. Wratislaw had supported him in the course he took. I asked His Excellency what it was that Fetik Bey had done; and after some hesitation he replied that

he had constantly endeavoured to throw upon the Bulgarian Government the responsibility for the Macedonian outbreak.

Replying to what I believed to be Mr. Stoiloff's thoughts rather than to his words, I said that I would answer for it that Mr. Wratislaw had never instigated or supported Fetik Bey in any improper course of action. Mr. Stoiloff said had no complaint to make of Mr. Wratislaw; if he had, he would have made it to me.

I have the honour to be, etc. etc.

F. Elilot.

(PRO.-FO 78/4754)

4.

F. ELLIOT TO THE MARQUESS OF SALISBURY

Sofia, 28 May 1896.

My Lord,

On the Feast of St. Cyril and St. Methodius, the Patron Saints of Bulgaria, the Macedonian Society organised a collection and raffle for the benefit of their funds which produced about 2300 francs. The satisfaction expressed at the amount realized is probably a better indication of the real state of the finances of the Society than the extravagant rumours of foreign contributions which have lately been in circulation.

A Macedonian paper states, that several of the leaders of last year's movement have been placed under strict surveilance by the Government and that one of them who had occasion to visit a frontier village on his own business was promptly ordered to leave.

I have the honour to be, etc. etc.

F. Elliot.

(PRO.-FO 78/4754)

Hristo ANDONOV-POLJANSKI

## SOME REPORTS FROM 1896 CONCERNING FINANCING AND ARMAMENT OF THE MACEDONIAN NATIONAL LIBERATION MOVEMENT

(S u m m a r y)

In this paper the author discusses some reports concerning the financing and armament of the Macedonian national liberation movement in the first years of its existence. The problem of securing funds for purchasing weapons and other arms supplies from the European countries in dealt with. After examining this question in source and literature, the author analyzes four diplomatic reports of January 8, April 30, May 13, and May 28, 1896 sent by F. Elliot, the British Consul in Sofia, to the British Prime Minister, the Marquess of Salisbury. These reports containing some facts concerning the financing of the armament and arms purchase for the needs of the Macedonian liberation movement. These facts tell about the purchase of arms in Belgium, Austria-Hungary, and Great Britain. The attempt to finance this action from British subsidies is dealt with in a special way. The author expounds an problem from other sources. At the end, above mentioned documents are preserved in the original and in translation accompanied by notes.

Димитар ДИМЕСКИ

# ВОСТАНИЧКИТЕ АКЦИИ ВО СТАРОНЕРЕДСКИОТ РЕОН, ЛЕРИНСКО, 1903 ГОДИНА

Борбата кај с. Баница, Леринско, го успорила текот на подготовките за претстојното востание во леринскиот реон.[1] Загубата на искусните борци, а посебно загубата на Георги Папанчев, горски началник и инструктор на леринските чети[2], имала негативен одраз врз борбеното оспособување на леринските револуционери. Имајќи го предвид местото на леринскиот реон во општата стратегија на востанието, Главниот штаб на Вториот Македоно-Одрински револуционерен округ го кооптирал во Леринското горско началство, на местото на убиениот Папанчев, поранешниот лерински раководител и одличен познавач на леринските прилики — Георги Поп Христов.[3] Доаѓањето на Г. П. Христов на кормилото на ТМОРО во Леринско придонесло за консолидирање на организационите редови и интензивирање на подготовките за востанието.

По првите консултации со членовите на Леринското горско началство: Лечо Настев Церовски и Михаил Чеков, како и со војводите Тане Горничевски, Алексо Турунџев и Алеко Џорлев, Г. П. Христов презел мерки за надминување на последиците од борбата кај Баница.[4] Тоа овозможило преостанатиот месец и

---

[1] Споменатава борба се одиграла на 11 јуни 1903 година; сп. Д. Дамески, Борбата кај с. Баница, Леринско, 1903 год., сп. Историја, IX/2, Скопје, 1973 год.

[2] Сп. Инструкторска служба, — Љ. Лапе, Некои воено управни тела и установи пред и во време на Илинденското востание и нивното функционирање, Зборник „Илинден 1903", ИНИ, Скопје, 1970, 65—66.

[3] „Токму кога бев во Штабот стана прашање кого да го испратат во Леринско да го замени Папанчева. Тогаш им реков: 'Никој друг, јас ќе заминам. Вие знаете дека тој реон ми е добро познат, таму сум работел една година како раководител. Потоа, најжешка ми е желбата таму да ме затекне востанието, зашто таму ми се гледа поголемо полето за дејност, отколку тука (во Демирхисарско, м. б.). И друго: Сметам дека во Леринско, каде сум дејствувал како легален раководител, најдобро ќе си го исполнам долгот. „(Революционната борба в Битолския окръг, Спомени от Г. П. Христов, София 1953 г., 57—58).

[4] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 59.

пол од востанието да биде исполнет со интензивни подготовки.[5] Непосредно по добивањето на прогласот на Главниот штаб за објавување на востанието[6], Г. П. Христов ги повикал леринските раководители во Екшисујската шума. На оваа конференција, одржана во предвечерјето на востанието, бил изработен конкретен план за востаничките акции во Леринско.[7] Покрај другото, се предвидувале диверзантски акции на железничката линија Битола—Солун, минирање на мостот на р. Елешница, како и напад на железничката станица Екши-Су и уништување на нејзините влезни свртници.[8] Освен тоа, биле дадени инструкции за кинење на телеграфските жици, напади на турски кули и сл. Задачите на секоја чета биле однапред определени. Покрај тоа, било решено во секое село да се испрати по еден стар четник, со цел да го објави востанието и да диригира со првите востанички акции.[9] На оваа конференција била донесена уште една важна одлука. Поаѓајќи, пред сè, од конфигурацијата на теренот, Горското началство решило да изврши поделба на леринскиот реон на:

1. Старонередски востанички реон; и
2. Ницески реон.[10]

Реонот на Ниџе планина им бил доверен на членот на Горското началство Лечо Церовски и на реонските војводи Тане Горничевски и Леко Џорлев. Кон нив бил приклучен дедо Ичо од Воштарани и Дачо Георгиев, специјалист за експлозив.

Раководството во Старонередскиот востанички реон го презеле горските началници Георги Поп Христов и Михаил Чеков.[11] Нешто подоцна кон нив се приклучил Христо Настев.[12]

---

[5] Г. П. Христов погрешно наведува дека дејствувал во Леринско и во текот на месец мај. (Сп. Революционната борба. . ., 59). Всушност неговото повторно пристигање во Леринско датира во средината на јуни 1903 г. (Сп. Д. Димески, Борбата кај с. Баница. . .).

[6] Окрѫжно за обявяване въстанието, Илюстрация Илинденъ, 1/4, София, 1927, 2. Според Г. П. Христов, во Леринско циркуларот го добиле три дена пред почетокот на востанието. Сп. Къмъ борбитѣ въЮгозападна Македония, По спомени на Л. Джеровъ, *Г. П. Христовъ*, А. Андреевъ, Г. Папанчевъ и Л. Димитровъ, МНИ, София, 1926, кн. IV, 43; Хр. Силяновъ, Освободителнитѣ борби на Македония, София, 1933, т. I, 308.

[7] Засега не се познати деталите на овој план.

[8] Г. П. Христовъ, Революционната борба. . ., 60.

[9] Къмъ борбитѣ. . ., 42.

[10] Г. П. Христовъ, Революционната борба., 60—61; Македония и Одринско (1893—1903), Мемоаръ на Вѫтрѣшната организация, 1904, 134; Д. Кьосев, История на македонското движение, София, 1953, 276—280.

Во Историјата на македонскиот народ е употребен терминот пункт наместо терминот реон. Сп. Историја на македонскиот народ, ИНИ, Скопје, 1969, кн. 2, 240.

[11] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 61.

[12] Настев бил испратен во Леринско од страна на Главниот штаб. Сп. Революционната борба. . ., 63.

Старонeредскиот востанички реон опфаќал околу 20 лерински села расположени во Западната леринска планинска област.[13] Во овој реон влегувале центрите:

1. Екшисујски;
2. Нередски; и
3. Буфски.[14]

Пламенот на Илинден синхроно ги опфатил сите центри на Старонередскиот реон. При првите востанички акции биле прекинати телеграфските врски на релациите Лерин—Невеска, Лерин—Суровичево и Лерин—Битола.[15] Најзначајната востаничка акција, во првиот ден на востанието, била реализирана при нападот на железничката станица Екши-Су.[16] Акцијата ја извеле 200 востаници од Екши-Су предводени од горските началници Г. П. Христов и М. Чеков. Во борбата зеле учество и војводите Алексо Турунџев и Тего Хаџиев.[17]

За подобра реализација на акциониот план востаниците биле поделени во четири одделенија. За секое одделение бил определен војвода и секретар.[18]

Акцијата започнала на полноќ помеѓу 2 и 3 август 1903 година.[19] Притоа, таа се одвивала на три сектора.

Главниот напад бил усмерен на железничката станица Екши-Су, во која било сместено едно одделение турски аскер. Со нападот раководел Георги Поп Христов. За нападот претходно биле известени шефот и персоналот на станицата, со цел да се избегнат невини жртви.[20] Во едночасовната борба загинале тројца турски војници.[21] Востаниците имале само еден мртов (Илија Чеков)[22] и еден тешко ранет (Тего Хаџиев).[23] По

[13] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 134.

[14] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 62—64.

[15] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 134. Хр. Силяновъ, op. cit., 308.

[16] Поопширно за овој напад види: Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 61—62; М. Н. Чеков, Въстанието в Леринско, — Илинденско — Преображенското въстание, София, 1968, 261—262.

[17] Хр. Силяновъ, op. cit., 308. М. Н. Чеков, Въстанието в Леринско, цит. зб., 262.

[18] Г. П. Христов, Революционната борба. . .,61.

[19] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 134; Извештај на Рихард Хикел (австро-унгарски конзул во Солун) бр. 49/пол од 3 август 1903 г., — Д. Зографски, Извештаи од 1903—4 г. на австриските претставници во Македонија, ИНИ, Скопје, 1955, 63; Д. Кьосев, История на македонското движение. . ., 276.

Меѓутоа, според Христов и Чеков, акцијата била изведена во ноќта спроти Илинден. Сп. Г. П. Христов, Революционната борба, 61; М. Чеков, Въстанието в Леринско, цит. зборн., 261.

[20] М. Чеков, Въстанието в Леринско. . ., 262.

[21]. Къмъ борбитѣ . . ., 43. Меѓутоа, според Силјанова, Турците имале четворица загинати. Хр. Силяновъ op. cit., 308.

[22] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 62. Според М. Чекова, Илија Чеков откако здобил смртоносна рана се самоубил. М. Чеков, Въстанието в Леринско, цит. зборн., 262.

[23] М. Чеков, Въстанието в Леринско. . ., 262.

неуспехот да ја запалат станицата, востаниците го напуштиле бојното поле и се повлекле во месноста „Кулата“.[24]

Не е точна констатацијата презентирана во Мемоарот на Внатрешната организација дека востаниците се бореле со новодојдена турска војска од Суровичево.[25] Според Г. П. Христов, некои востаници помислиле дека пукаат топови од Суровичево во моментот кога експлодирал динамитот поставен под свртниците на станицата во Екши-Су. Христов истакнува дека пукотниците кај станицата Екши-Су единствено го вознемириле одделението турски аскер што било стационирано во селото Екши-Су. Меѓутоа, далечните турски истрели од селото не претставувале никаква опасност за востаниците[26]. Во секој случај, востаниците навреме го прекинале нападот на станицата пред да им пристигне каква и да е помош на опсадените.

Во меѓувреме, диверзантската група востаници предводена од Георги Чакаров и Михаил Чеков поуспешно ја извршила својата задача.[27] Навистина, само една свртница била дигната во воздух, а на другите две свртници им биле скршени фенерите. Меѓутоа, ефектот бил голем. Поради извршената диверзија, утрото, на 3 август 1903 година, командантот на железничката стража Сулејман паша отпатувал од Солун за Битола.[28]

Исто така, треба да се истакне дека третата група востаници го демолирала „телеграфскиот кабел помеѓу 164 и 165 километар.“[29]

Познатиот протагонист на партизанскиот карактер на востанието, секретарот на Смилевскиот конгрес — Георги Поп Христов во прво време бил понесен од масовниот прилив на востаници од Екши-Су.[30] Меѓутоа, парцијалниот успех при нападот на железничката станица Екши-Су го отрезнил Христова од првиот полет и го натерал да се заложи за стриктно запазување на партизанскиот карактер на востанието. Тој увидел дека ентузијазмот, колку и да е силен, тешко може да егзистира покрај

---

[24] Г. П. Христов, Революционната борба..., 62.

[25] Македония и Одринско, Мемоаръ..., 134. Истата грешка ја повторува Д. Ќосев. Сп. Д. Кьосев, История на македонското движение. 276.

[26] Според Г. П. Христов во Екши-Су престојувале околу 50 турски војници. (Г. П. Христов, Революционната борба.. , 61).

[27] М. Чеков, Въстанието в Леринско, цит. зборн., 262.

[28] Извештај на Рихард Хикел бр. 49/пол од 3. 8. 1903, Д. Зографски, op. cit., 63.

[29] Ibidem .

[30] За зацврстување на овој став кај Г. П. Христов своевремено влијаел следниов совет на Пере Тошев: „Станатото станало. Те советувам другарски, гледај доколку се може да се економисуваат нашите сили зашто пак ќе ни потребаат. По секој начин гледај во селата да се зачуваат раководните тела.“ (Г. П. Христов, Революционната борба..., 57).

слабата подготвеност и вооруженост.[31] Затоа тој извршил реорганизација на востаничките редови. Постарите, понеспособните, послабо вооружените и понеподготвените востаници биле демобилизирани. Останатите 80 востаници биле прераспределени во 4 чети од по 20 души. Притоа, за секоја чета бил определен војвода и секретар. За војводи биле назначени: Алексо Турунџев, Пандил Шишков, Мице Цицков и Тего Хациев. Горскиот началник Михаил Чеков останал и натаму раководител на Екшисујскиот центар.[32]

Диверзантските акции доминирале во почетната етапа на борбата. Така, уште ноќта помеѓу 2/3 август 1903 година биле демолирани 1.000 метри жица помеѓу Баница и Церово. Следната ноќ, помеѓу 3/4 август биле уништени нови 600 метри жица во близина на Екши-Су. Покрај тоа, „на 174,4 километар (близу до споменатата станица) пламнала една железничка стражарница."[33] На 4 август (вторник), во близина на Суровичево, бил дигнат во воздух четири метри долг мост. Покрај тоа, според австроунгарскиот конзул Август Крал, на линијата кај Екши-Су биле убиени дваjца турски војници, а бомбите фрлени на два вијадукта не експлодирале.[34] Нешто подоцна, на 31 јули ст. стил (13 август н. стил) 1903 година бил разурнат, со динамит, 15 метарскиот железнички мост при станицата Кенали.[35] Уште подоцна, кај Екши-Су бил уништен со експлозив мал железнички мост, како и две стражарници на линијата помеѓу Баница и Екши-Су.[36]

Првиот поголем судир помеѓу леринските востаници и турската војска се одиграл на 22 јули/4 август н. ст 1903 година во месноста „Плоча" над с. Трсје.[37] Двесте востаници предводени од Кочо и Христо Трсјенски по осумчасовна борба успеале да

---

[31] „Уште при првиот обид се виде каква неискусност има кај нас, макар што не недостигаше силен дух и ентузијазам. Тогаш ми стана јасно дека не се бара само смелост, но треба уште и искуство и тактичност во дејствата. Востаниците се држеа на позициите и стрелаа непромислено сè дотогаш додека не беа чуле дека има жртви од нас и додека не беа испиштеле во воздухот парчиња железо со голем тресок, којшто мнозина го протолкуваа како грмеж од турски топови од Суровичево, каде имаше орудија. Некои од страв почнаа да ги напуштаат позициите и да бегаат. Одвај можевме да ги задржиме". (Г. П. Христов, Революционната борба в Битолския окръг. . ., 62).

[32] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 62.

[33] Извештај на А. Крал бр. 89/4 август 1903 г., Д. Зографски, op. cit., 65.

[34] Ibidem.

[35] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 134, 180.

[36] Извештај на А. Крал бр. 115/5. IX. 1903 г., Д. Зографски, op. cit., 111. Овде е потребно да се спомне и успехот на диверзантската група од Ницескиот востанички реон која го разурнала 15 метарскиот мост кај Секулево. Сп. Извештај на Крал бр. 115; Г. Христов, Революционната борба в Битолския окръг., 77.

[37] Къмъ борбитѣ . . ., 44; Македония и Одринско, Мемоаръ, 137; Хр. Силяновъ, op. cit., 338. Меѓутоа, Христов подоцна изнесува дека судирот се одиграл во месноста „Калуѓерица". Сп. Г. П. Христов, Революционната борба., 63.

го скршат нападот на 500 турски војници од Неред, Песодери и Лерин.[38] Турците имале дваесетина мртви и ранети, додека востаниците немале загуби.[39]

Според Г. П. Христов, во Нередскиот центар востанале 250 души од селата Трсје, Арменско, Неволјани, Неред, Лаген и Крапешина. Веднаш по своето пристигање во Нередско, Г. П. Христов ги распределил востаниците во чети од по 20 души. За војводи ги определил: Христо Апостолов од Трсје, Кочо Цонката од Зелениче, дедо Илија Видинов од с. Неволјани, Фоте од с. Трсје, Христо Црниот од Трсје и Наум Петров од с. Песочница.[40]

Во Буфскиот центар востанале околу 60 души предводени од војводите Наум Буфчето и Танас Ферманов. Овде, во прво време раководел новодојдениот Христо Настев.[41]

Следниот поголем судир во Старонередскиот реон се одиграл помеѓу селата Раково и Буф, на 31 јули/13 август н. ст. 1903 година.[42] Според Мемоарот на Внатрешната организација, во десетчасовната борба учествувале 60 востаници предводени од Г. П. Христов, Хр. Настев, Ферманов и Наум Буфчето против трилјадна турска војска.[43] Турците имале 26 мртви и ранети, а востаниците тројца.[44]

Борбата кај чифлигот Ориовско се одиграла во средината на м. август 1903 година.[45] Во неа, според Мемоарот, учествувале 200 востаници предводени од Г. П. Христов, Хр. Настев, Кочо Цонката, Христо, Фоте од Трсје и Илија Видинов против четирилјадна турска војска.[46] Во десетчасовната борба Турците имале околу 40 мртви и ранети, а востаниците поминале без загуби.[47]

---

[38] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 137. Според Силјанова, во борбата учествувале повеќе од 400 турски војници. Хр. Силяновъ, op. cit., 338.

Г. П. Христов наведува дека во оваа борба зеле учество и востаниците од Песочница, Кучковени, Лесково и Д. Котори, околу 35—40 души предводени од војводата Наум Петров од с. Песочница. Сп. Г. П. Христов, Революционната борба в Битолския окрът., 63.

[39] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 137.

[40] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 63.

[41] Cf. фусн. 12.

[42] Сп. Д. Димески, Турските репресалии во леринските села за време на Илинденското востание, сп. Историја, IX/1, Скопје, 1973, ф. 24 и 25.

Г. П. Христов говори за неколку судири на овој терен. (Къмъ борбитѣ. ., 44).

[43] Во оваа бројка секако е вклучен и башибозукот.

[44] Македония и Одринско, Мемоаръ. , 137.

[45] Во Мемоарот оваа борба е датирана на 4/17 август (Македония и Одринско, Мемоаръ, 137). Меѓутоа, ова датирање нема реална основа со оглед на тоа што тој ден се одиграла борбата во Песодерската клисура. Во секој случај, борбата кај Ориовско се случила пред борбата во Песодерската клисура.

[46] Cf. фусн. 43.

[47] Македония и Одринско, Мемоаръ., 137.

Веројатно во втората половина на август 1903 година се одиграла борбата кај Прекопанскиот рид.[48] Во оваа петчасовна борба, според Мемоарот, сто востаници се бореле против седумилјаден турски аскер.[49] Турците имале 18 мртви и ранети, а востаниците се извлекле без загуби.[50]

Во овој период се одиграла борбата кај Езерцата на Бигла.

Турската кула што се извишувала во Песодерскиот премин — на планината Бигла — претставувала последен турски бастион што непосредно ја загрозувал востаничката доминација во Западнолеринската планинска област.[51] Оваа кула била изградена на вонредно важен стратегиски пункт.[52] Турските војници стационирани во оваа кула господареле со преминот контролирајќи го патот што ги поврзувал градовите Костур и Корча со Лерин и Битола.[53] Оттаму не помалку бил важен овој премин и за костурските востаници.

Замислата на двете соседни горски началства, леринското (Г. П. Христов и Хр. Настев) и костурското (В. Чакаларов, Л. П. Трајков и П. Кљашев)[54], за преземање заедничка акција за завла-

---

[48] Во Мемоарот и оваа борба е датирана на 4/17 август 1903 г. (Македония и Одринско, Мемоаръ, 137). Од веќе споменатата причина (сп. ф. 45) и ова датирање е неприфатливо.

Оваа борба може да се датира пред 29 јули/11 август кога с. Прекопана било првпат опожарено. Меѓутоа, во тој случај податокот во Мемоарот дека во борбата учествувала седумилјадна турска војска (во периодот пред почетокот на турската офанзива во Леринско и Костурско) може да биде само хиперболизиран. Поради тоа е многу пореално датирањето на оваа борба на 14/27 август 1903 г. пред повторното опожарување на селото Прекопана. (Сп. Д. Димески, Турските репресалии. . ., ф. 7 и 10). Впрочем, последново датирање е застапено во извештајот на костурските раководители од 30. VIII (ст. стил) 1903 год. Сп. Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903 г. — Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, Илинденски зборник, Скопје, 1953, 98.

Меѓутоа, барем засега нема потврда на овој податок.

[49] Сп. фусн. 43.

[50] Според Мемоарот востаниците ги предводеле И. Попов и Ц. Кономладски (Македония и Одринско, Мемоаръ., 137).

За учеството на И. Попов и В. Котев во борбата кај Прекопана на 14/27 август види: Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680., 98.

Меѓутоа, Попов, говорејќи за борбата на 14/27 август, не ја споменува Прекопана. Сп. Борбата въ Костурско и Охридско (до 1904 г.) По спомени на Ив. Поповъ, Д. Димитровъ и Н. Митревъ, МНИ, София, 1926, кн. III, 45—46.

[51] Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла превъ време на въстанието 1903 г., Ил. Илинденъ, XV/2 (142), София, 1943, 4; Македн. и Одринско. . ., 134.

[52] Македония и Одринско, Мемоаръ., 134.

[53] Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла., 4.

Според Мемоарот, низ преминот се протегал „главниот и единствен пат Лерин—Костур" (Македония и Одринско, Мемоаръ, 134).

[54] Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла., 4.

За претходна спогодба меѓу двете горски началства се говори и во Мемоарот (Македония и Одринско. . ., 135).

дување на овој премин, била плод на логично резонирање, зашто само со заеднички настап било можно рушењето на оваа важна турска бариера.[55] Конкретен план за нападот на турската кула (50 војници) и турскиот гарнизон во с. Песодери (100 војници)[56] костурските и леринските раководители изработиле во Трсјенско на 3/16 август 1903 г. во предвечерјето на борбата кај Езерцата на Бигла.[57]

Реализацијата на планот била предвидена за прикквечерните часови на 17 август.[58] Востаничкото приближување кон целта на нападот започнало вечерта на 16 август. Тогаш, според Мемоарот, четири лерински востанички одреди (трсјенски, арменски, нередски и лагенски) ги поседнале ридовите „Стар Рундзер", „Млад Рундзер", „Киркова голина" и месноста „Властна орница". Со тоа обезбедиле одлични борбени позиции во правец на селата Трсје — Арменско.[59] Во меѓувреме, костурските

---

[55] Тешко може да се утврди чија била првата иницијатива за нападот. Според Силјанова, Костурското горско началство по победата кај Д'мбени решило да го преземе споменатиот комбиниран напад заедно со леринските востаници. (Хр. Силяновъ, op. cit., 305). Сличиа констатација за костурската иницијатива може да се добие од спомените на Г. П. Христов (Революционната борба в Битолския окръг., 64—65); Иван Попов категорично тврди дека тие (Костурчани) го поканиле Г. П. Христов за заеднички напад на кулата. Сп. Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ. . ., 40; Меѓутоа од дневникот на Чакаларов се добива впечаток дека иницијативата била леринска. Сп. В. Чакаларов, Въстанието в Костурско, Илинденско — Преображенското въстание, София, 1968, 238.

Сепак, се чини дека идејата за симултана акција се јавила речиси едновремено кај двете страни.

[56] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680, Битола, 20. IX. 1903. ., цит. зб., 97.

За 50 стационирани војници во турската кула говори и Г. П. Христов. Сп. Г. П. Христовъ, Сражението на Бигла. . ., 4; За планиран напад на гарнизонот во с. Песодери и кулата во Песодерскиот премии пишува и Хр. Силјанов (Хр. Силяновъ, op. cit., 305). Истово ова е акцентирано и во дневникот на Чакаларов (В. Чакаларов, Въстанието в Костурско, ц. зб., 238).

Меѓутоа, во Мемоарот се споменува дека нападот бил усмерен само на турскиот гарнизон (250 души) стациониран при месноста „Езерцата" на Бигла. (Макед. и Одринско, Мемоаръ., 134); По Мемоарот се повел Дино Ќосев. Сп. Д. Кьосев, История на македонското движение, София, 1953, 276.

[57] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 64.

Меѓутоа, истиот Г. П. Христов нешто порано пишува дека средбата станала во с. Трсје. (Г. П. Христовъ, Сражението на Бигла.,.. 4) Се чини дека ова не е реално ако се има во предвид извештајот на А. Крал дека с. Трсје на 16 август било опожарено (веројатно пред доаѓањето на востаниците во овој крај). Сп. Извештај на А. Крал бр. 116/6. IX. 1903 во: Д. Зографски, op. cit., 120. Истиов податок дека с. Трсје било опљачкано и опожарено на 3/16 август го предава и М. Г. Ристиќ. Сп. Извештај на на М. Г. Ристиќ п. п. бр. 544/7. VIII. (ст. стил) 1903 г. — Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, Илинденски зборник, Скопје, 1953, 43.

Сепак треба да се има голема резерва према еден друг податок на Крал дека на истиот ден, 16 август, се водела петчасовна борба над с. Трсје. (Цит. извештај на А. Крал, стр. 120).

[58] Г. П. Христовъ, Сражението на Бигла., 4.

[59] Македония и Одринско, Мемоар., 135.

одреди дошле од правецот на селата Песодери—Статица и се настаниле во месноста „Влашки колиби", близу до „Езерцата".[60]

Сосем е нормално востаниците да стапиле во контакт со жителите на влашкото село Песодери, особено кога се има во предвид фактот дека во ова село имале бројни симпатизери, меѓу кои се вбројувало и семејството Хасовци.[61] Меѓутоа, и покрај строгата конспирација, востаничкиот план бил провален. Според Мемоарот, предавството го извршиле некои песодерски чорбации.[62] Благодарение на тоа, уште вечерта на 16 август од Лерин пристигнале два табури аскер со артилерија.[63] Во меѓувреме, со фаќањето на турскиот курир, востаниците ја отстраниле опасноста од пристигање на турска помош и од Костур.[64]

Борбата кај Езерцата на Бигла се одиграла на 17 август 1903 година.[65] Оваа борба со прекини се водела од зори до мрак,

---

[60] В. Чакаларов, Въстанието в Костурско., 238. Македония и Одринско, Мемоаръ..., 135.

[61] Тодор Симовски, За учеството на народностите во Илинденското востание, Книга за Илинден, Скопје, 1969, 194.

Според в. Реформи, жителите на споменатото село зеле активно учество во востанието. Сп. в. Реформи, V/36, София, 26 августъ 1903 г., 3.

[62] Македония и Одринско, Мемоаръ., 135.

Меѓутоа, според Г. П. Христов, предавството го извршиле луѓе на Коте Христов од с. Рулја (Г. П. Христовъ, Сражението на Бигла., 4). Тешко може да се прифати ова становиште на Христова, уште повеќе кога се имаат во предвид неговите нерасчистени сметки со Котета. Сп. Г. П. Христов, Революционната борба., 80.

Христо Силјанов е неодреден. Според него, „Турците, се гледа, биле претходно известени од некое свое око" (Хр. Силяновъ, op. cit., 305).

[63] Македония и Одринско, Мемоаръ., 135.

[64] Ibidem.

[65] За оваа борба види:

Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903 г., — Љ. Лапе, Нови документи.,.. цит. зб., 97; Г. П. Христовъ, Сражението на Бигла., 4; Къмъ борбитѣ..., 44—45; Г. П. Христовъ, Революционната борба., 64—66; Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Из. Поповъ и др., 39—41; В. Чакаларов, Въстанието в Костурско..., 238—239; Извештај на А. Крал бр. 116/6 септември, Д. Зографски, op. cit., 120; Македония и Одринско, Мемоаръ..., 134—136; Хр. Силяновъ, op. cit., 305—6; Спиро Загоричанин, Костурско в Македонското освободително движение до 1903 г., зборн. 50 години от Илинденското въстание, София, 1953, 76.

Д. Ќосев настаните од востанието ги датира по нов стил. Затоа фрапира што оваа борба ја датира на 4 август. Грешката е очигледна. Сп. Д. Кьосев, История на македонското движение., 277; Истава грешка ја прави и Божидар Божиков. Сп. Божидар Д. Божиков, Въстанието в Битолския революционен окръг, Илинденско-Преображенското въстание, София, 1968, 45.

со ефективно траење од 10 часа.[66] Во неа учествувале 400 востаници[67] и двеилјаден турски аскер.[68].

Грото востаници биле опремени со грчки пушки гра̂, а само неколкумина биле вооружени со манлихери.[69] Во борбата употребиле и 4 бомби, од кои само најмалата експлодирала.[70] Во борбата учествувале неколку родови турска војска: пешадија вооружена со маузерки, полска и ридска артилерија[71], како и коњица.[72] Главните борби се воделе околу месноста „Езерцата" и врвот „Ѓорѓова глава". Турците релативно лесно ги освоиле Езерцата.[73] Меѓутоа, врвот „Ѓорѓова глава" им задал судни маки.

---

[66] Македония и Одринско, Мемоаръ., 137.

Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ., 40.

[67] Къмъ борбитѣ., 44; Извештај на А. Крал бр. 116/6. IX. 1903., 120; В. Реформи, V/36, София, 26. VIII. 1903, 3.

Во ,,Сведенијата од Костурско" (Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903 г., Љ. Лапе, Нови документи. . ., 97) е наведена бројка од 300 востаници. Се чини дека во оваа бројка не се вклучени леринските востаници.

Што се однесува до Г. П. Христов, тој подоцна се коригира и изнесува бројка од 450 востаници. Сп. П. Г. Христовъ, Сражението на Бигла., 4; Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 65; Оваа бројка ја прифаќа и Б. Божиков (Б. Божиков, Въстанието в Битолския рев. окръг., 45).

Во Мемоарот е застапена бројката од 300 востаници (Македония и Одринско, Мемоаръ, 137); Меѓутоа, според Силјанова, во борбата зеле учество 600—700 востаници (Хр. Силяновъ, op. cit., 305).

[68] Во Мемоарот е земено во предвид засилувањето од нови два табури аскер што пристигнале од Леринско напладне. Сп. Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 135—137.

Борбата въ Костурско и Охридско. . ., 40; Хр. Силяновъ, op. cit., 305; Спиро Загоричанин, Костурско в Македонското освободително движение, цит. зб., 76.

Според главните актери на борбата, во судирот учествувале повеќе од 1.500 турски војници (Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ, п. п. бр. 680/20. IX (ст. стил) 1903 г., Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, цит. зборн. 97).

Меѓутоа, според Г. П. Христов, во борбата учествувале 4 илјади турски војници и башибозук (Къмъ борбитѣ., 44). Нешто подоцна Г. П. Христов врши извесна корекција пишувајќи за 3—4 илјаден турски аскер (Г. П. Христов, Сражението на Бигла., 4; Г. П. Христов, Рев. борба. . ., 64).

[69] Според Г. П. Христов, некои Костурчани биле вооружени со маузерки запленети во Клисура. (Г. П. Христовъ, Сражението на Бигла., 4).

[70] В. Чакаларов, Въстанието въ Костурско., 239; Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ и др., 40.

[71] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1093 г. — Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, Илинденски зборник, Скопје, 1953, 97; Македония и Одринско, Мемоаръ, 135; Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 65.

За два табури пешадија и една ридска батерија се говори во написот публикуван во в. Реформи. Сп. в. Реформи, V/36, София, 16 августъ 1903, стр. 3.

[72] Хр. Силяновъ, op. cit., 305—6.

[73] Македония и Одринско, Мемоаръ, 135.

Овде главна улога одиграл Коста Горигаштев, кој со часови ја заблудувал турската војска „давајќи ѝ противречни сигнали со трубата на запленетиот, над с. Д'мбени — турски сигналист".[74] Дури во 16 часот ја увиделе својата заблуда и по двочасовна жестока борба го освиле и овој врв. Меѓутоа, тоа била Пирова победа.[75] Морбидниот масакр што го извршиле илаветрупите во селю Арменско, непосредно по борбата, јасно го илустрира нивниот гнев од неуспехот што го претрпеле на бојното поле.[76]

Не можејќи да го скрши отпорот на востаниците во целина, турската војска при првото смрачување отстапила од своите позиции и почнала да се повлекува кон Лерин.[77] Востаниците решиле да го искористат тој момент за да ја минираат кулата во Песодерскиот премин и со тоа да ја постигнат главната цел на борбата.[78] Меѓутоа, жестокиот оган на одделението аскер ја распрснал нивната илузија дека кулата е празна.[79] Не сакајќи да ризикуваат, востаниците се повлекле под закрилата на ноќта.[80] Притоа, костурските востаници се упатиле во правец на Турје, а леринските во Трсјенско.[81]

---

[74] Хр. Силяновъ, op. cit., 306; Македония и Одринско, Мемоаръ., 135.

[75] Само случајот со стадото говеда и жртвите меѓу кавалеристите јасно говори колку скапо бил освоен овој рид. Сп. Хр. Силяновъ, op. cit., 306.

[76] Сп. Д. Димевски, Турските репресалии во леринските села за време на Илинденското востание, сп. Историја, IX/1, Скопје, 1973.

[77] Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ и др., 40; Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла., 4; Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903. . . , 97; Хр. Силяновъ, op. cit., 306; Историја на македонскиот народ, ИНИ, Скопје, 1969, кн. 2, 240.

Меѓутоа, според Мемоарот, востаниците први се повлекле (Македония и Одринско, Мемоаръ., 135). Ова гледиште го дели и Д. Ќосев. Сп. Д. Кьосевъ, История на македонското движение. . ., 278.

[78] Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла, 4—5. Хр. Силяновъ op. cit., 306.

[79] Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла., 5.

Не е точно гледиштето изнесено во Мемоарот дека „целата турска војска се упати кон Лерин без да остави гарнизон во тој стратегиски пункт" (Македония и Одринско, Мемоаръ., 135).

[80] Сп. Хр. Силяновъ, op. cit., 306; Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ и др., 41.

Меѓутоа, Г. П. Христов тврди дека се повлекле дури по неколкучасовна опсада на кулата (Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла., 5).

[81] За повлекување кон Турје говорат И. Попов и В. Чакаларов: Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Поповъ и др., 41; В. Чакаларов, Въстанието в Костурско, цит. зб., 239.

За повлекувањето на Леринчани во Трсјенско види: Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла.,., 5.

Во оваа борба востаниците имале шестмина мртви и тројца ранети.[82] Војводата Митре Панџаров-Влавот бил тешко ранет во рамото.[83] Загинале:

1. Кузо Жунда од Д'мбени;
2. Трпко Трајков Чекарчев од Косинец;
3. Лексо Христов од Дреновени;
4. Митре Динов од Дреновени;
5. Стефо Ташов од Црновишта.[84]

Меѓутоа, турските загуби биле знатно поголеми.[85]

Борбата кај Езерцата на Бигла[86] фактички завршила без победник. Гледано, пак, од друг агол, востаниците станале морални победници. Не само што се здобиле со едно воено искуство повеќе, туку во мислите на поробениот народ се исплел ореолот на нивната непобедливост[87], а во очите на нивниот поброен непријател лебдела нескршливоста на востаничката сила. По оваа борба Турците не се решавале подлабоко да навлезат во востаничката територија на Старонередскиот реон сè до по-

[82] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903 г., 97; Борбата въ Костурско и Охридско. . ., 40; Хр. Силяновъ, op. cit., 306.

Според Г. П. Христов, во борбата загинале петмина востаници (Къмъ борбитѣ. . . 45; Революционната борба. , 65); Според Мемоарот, востаниците имале 6 убиени и ранети (Македония и Одринско, Мемоаръ, 136—7).

Меѓутоа, според А. Крал, на двете страни „имало загуби од по 20—30 луѓе". (Извештај на Крал бр. 116/6. IX. 1903., Д. Зографски, op. cit., 120).

[83] Борбата въ Костурско и Охридско., 40; В. Чакаларов, Въстанието в Костурско —, цит. зб., 239; Сведенија од Костурско, Прилог кон извешт. на Мих., 96—97.

Тодор Симовски го споменува под презимето Пенчаре (Т. Симовски, За учеството на народностите. . ., Книга за Илинден, Скопје, 1969, 194).

[84] В. Чакаларов, Въстанието в Костурско, цит. зборн., 239. Името на шестиот загинат е непознато.

[85] Според Мемоарот, Турците имале 32 мртви и ранети (Македония и Одринско, Мемоаръ., 136, 137); Според А. Крал, Турците загубиле од 20—30 души (Ф. 82). Според Силјанова, Турците имале „не помалку од 40" жртви. (Хр. Силяновъ, op. cit., 306); Меѓутоа, според главните костурски востанички актери, Турците имале „повеќе од 100 д. мртви и 50 ранети" (Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ, п. п. бр. 680/20. IX. 1903, Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, Илинденски зборник, Скопје, 1953, 97). Според. Г. П. Христов, од Турците паднале „до 200 души" (Къмъ борбитѣ., 45); Иван Попов ја изнесува бројката од 250 мртви (Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ., 40); Според весникот Реформи, Турците загубиле повеќе од 200 души (В. Реформи, V/36, София, 26 август 1903 г., 3).

Од овој мозаик на податоци тешко може да се утврди фактичката бројка на турските загуби. Во секој случај, тие биле знатни.

[86] Судирот кај Езерцата, според Мемоарот, претставувал „најсериозна борба во Леринско" во периодот на востанието (Македония и Одринско, Мемоаръ.,.., 134).

[87] Љубовта на народот кон своите закрилници не знаела за граници. Само така може да се толкува чинот на трсјенските жени, кога во екот на борбата, сред дожд куршуми, им носеле вода на жедните востаници директно на борбените позиции. Сп. Г. П. Христовъ, Сражението въ Бигла презъ време на въстанието 1903 г., Ил. Илинденъ, XV/2 (142), София, 1943, 4.

четокот на големата турска офанзива во Леринско и Костурско, кон крајот на август 1903 година.[88]

Најуспешната востаничка акција во Леринско била крунисана со ослободувањето на влашкото гратче Невеска.[89] Ова ослободување на Невеска, покрај ослободувањето на Крушево и Клисура, заема посебно место во аналите на Илинденското востание. Тоа, со право, се вбројува во редот на најкрупните востанички успеси реализирани во Илинденскиот период.[90]

Во предвечерјето на борбата кај Езерцата на Бигла, во ноќта помеѓу 16/17 август костурските и леринските раководители воделе прелиминарни разговори за заеднички напад на турскиот гарнизон во Невеска.[91] Разговорите на таа тема продолжиле во Прекопанската планина на 9/22 август 1903 година.[92] Следниот ден, на 10/23 август 1903 година, бил постигнат конечен договор и изработен план за напад на турската војска стационирана во Невеска.[93]

Откако не успеале да се поврзат со невесчанецот Сиди Неманов, костурските востаници на 11/24 август тргнале кон Невеска.[94] Речиси едновремено од правецот на Зелениче се приближиле до Невеска леринските чети предводени од М. Чеков, П. Шишков и А. Турунцев.[95] Во утринските часови на 12/25 август Невеска се нашла под востаничка блокада. Единствено

---

[88] Сп. Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 136. Г. П. Христов, Революционната борба въ Битолския окръг., 67; Д. Кьосев, История на македонското движение., 278; Историја на македонскиот народ, ИНИ, Скопје, 1969, кн. 2, 240.

[89] Невеска била нахиски центар. Според Мемоарот, таа броела 450 куќи (Македония и Одринско, Мемоаръ., 136). Според Попова, Невеска имала 5—6000 жители (Борбата въ Костурско и Охридско, по спомени на Ив. Поповъ и др..., 45); Хр. Силяновъ, op. cit., 307; Спиро Загоричанин, Костурско въ македонското освободително движение — 50 год. от Илинденското възстание, София, 1953, 76.

[90] Борбата за Невеска, според Силјанова, претставува „една од најблескавите страници на востанието од 1903 година" (Хр. Силяновъ, Освободителнитѣ борби на Македония, София, 1933, т. I, 307).

[91] Сп. Хр. Настев, Очерк и епизоди от освободителната борба презъ Илинденското въстание 1903 година въ лерински революционен район, сб. 50 години от Илинденското въстание, София, 1953, 60.

[92] Леринчани во овие разговори ги претставувале екшисујските раководители предводени од горскиот началник Михаил Чеков. Чакаларов ја критикува колебливоста на Чекова. Сп. В. Чакаларов, Въстанието въ Костурско, сб. Илинденско-Преображенското въстание, София, 1968, 241.

И Иван Попов го критикува малодушното поведение на Чеков. Сп. Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ и др. . . , 41.

[93] Дневник на В. Чакаларов (Въстанието въ Костурско, Илинденско-Преображенското въстание, София, 1968, 242).

[94] В. Чакаларов, Въстанието въ Костурско. . ., 242—243.

[95] Г. П. Христов, Революционната борба. . ., 68. Д. Кьосев, История на македонското движение., 278.

Меѓутоа, според Мемоарот, леринските чети задоцниле, што овозможило аскерот да избега од источната страна кон Зелениче (Македония и Одринско, Мемоаръ., 136.

Интересен е костурскиот игнорантен став спрема учеството на Леринчани при ослободувањето на Невеска. Сп. Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ бр. 680/20. IX. 1903., 98.

била слободна северната страна спрема Лерин[96], благодарение на задоцнувањето на нередските чети.[97] Конспиративното приближување кон Невеска придонесло Турците да не ја насетат близината на востаниците. Само така може да се толкува фактот што околу пладне еден одред турска војска ја напуштил Невеска и се упатил кон Лерин.[98] Тоа, од своја страна, ја олеснило задачата на востаниците.

Борбата за ослободување на Невеска се одиграла на 12/25 август 1903 година.[99]

Борбата се водела во приквечерните часови. Траела релативно кратко: почнала во 17, а завршила во 20 ч.[100] Во борбата учествувале 600 востаници, предимно Костурчани.[101] Во неа, од турска страна учествувале само околу 205 турски војници.[102]

---

[96] Д. Кьосев, История на македонското движение..., 278.

За востаничкиот напад од три страни види: Сведенија од Костурско, цит. извештај..., 98.

Меѓутоа, според Хр. Настев, леринските одреди ги држеле излезите кон Лерин и Негован и височините при месноста „Бучалото". Кајлјарските востаници ги држеле југозападните височини при месноста „Ленурите" (Хр. Настев, Очерк и епизоди..., цит. зб. 61) Изгледа дека првото тврдење на Хр. Настев не е точно.

[97] Г. П. Христов на 11/24 август држел говор пред околу 250 востаници на Нередскиот центар. Писмото од Чакаларов за денот на нападот на Невеска го добил доцна, на 13/26 август, кога Невеска веќе била ослободена (Г. П. Христов, Революционната борба..., 67—68).

[98] Македония и Одринско, Мемоаръ., 136.

Според Силјанова, турскиот одред броел околу стотина војници. (Хр. Си яновъ op. cit., 306).

[99] Постојат неколку верзии за текот на оваа борба.

Види: Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903 — Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, Илиндениски зборник, Скопје, 1953, 98; Македония и Одринско. Мемоаръ, 136; Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ и др., 41—44; В. Чакаларов, Въстанието въ Костурско, цит. зб., 242—244; М. Чеков, Въстанието въ Леринско, цит. зб., 262; Хр. Настев, Очерк и епизоди.., 60—62; Г. П. Христов, Революционната борба, 68—9; Хр. Силяновъ, op. cit., 306—7; М. Апостолски, Стратегијата и тактиката на Илинденското востание, Книга за Илинден, Скопје, 1969, 106; Д. Кьосев, История на македонското движение, 278—279; Љ. Лапе, Некои воено управни тела и установи пред и во време на Илинденското востание, зб. Илинден, 1903, Скопје, 1970, 68—70.

[100] Д. Кьосев, История на македонското движение., 279.

Меѓутоа, според Мемоарот, акцијата траела 2 часа, од 17—19 ч. (Македония и Одринско, Мемоаръ, 136—7).

[101] Македония и Одринско, Мемоаръ., 136—137.

Само Костурчани биле околу 400 души. Сп. Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ бр. 680., 98.

Меѓутоа, според Попова, учествувале околу 700 души (Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ и др., 41); Оваа бројка е прифатена и во Историјата на македонскиот народ. Сп. Историја на македонскиот народ, Скопје, 1969, кн. 2, 239.

[102] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Миајловиќ бр. 680/20. IX. 1903..., 98.

Според Ќосев, гарнизонот броел околу 250 души (Д. Кьосев, История на македонското движение., 278): Меѓутоа, според Попова, имало околу 300—400 души (Борбата въ Костурско и Охридско..., 41). Истово гледиште го дели и Хр. Силјанов (Хр. Силяновъ, op. cit., 307); Според Мемоарот, имало 450 војници (Македония и Одринско, Мемоаръ., 137).

Со востаничкиот напад раководел Васил Чакаларов.[103]

Прв се нашол на ударот аскерот што логорувал во шатори покрај Невеска. Изненадувањето било толку големо, што војниците не успеале да дојдат до своите пушки. Притоа, не им останало ништо друго освен да се впуштат со панично бегство.[104] Нешто поголем бил отпорот на турскиот гарнизон во касарната во градот. Две востанички бомби го скршиле последниот отпор на бранителите. Во последен миг тие ја напуштиле касарната и успеале да избегаат.[105] Така востаниците загосподариле со касарната. Откако од касарнскиот магазин го изнесле војничкиот провијант, востаниците ја запалиле касарната.[106]

Последен се нашол на удар мудурскиот конак.[107] Мудурот успеал навреме да избега.[108] При нападот на конакот биле убиени тројца, а запленети седум турски заптии.[109] Меѓу убиените се наоѓал и баш чаушот Сулејман, кој своевремено учествувал во горењето на с. Прекопана.[110]

Востаниците ја нашле во конакот турската архива и ја изгореле.[111] Во поштенската станица што се наоѓала на горниот кат на конакот, востаниците ги уништиле телеграфските апарати.[112] Веднаш потоа на конакот го истакнале востаничкото знаме[113].

Потребно е да се нагласи дека во борбата за ослободување на Невеска посебно се истакнале Иван Попов и Никола Андреев Мокренски (Алај бег).[114]

---

[103] Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ., 42—3.

[104] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ бр. 680/20. IX. 1903 год., Љ. Лапе, Нови документи. . ., 98. Македония и Одринско, Мемоаръ., 136; Борбата въ Костурско и Охридско,. . . 42—43; Д. Кьосев, История на македонското движение., 278.

[105] Борбата въ Костурско и Охридско; По спомени на Ив. Поповъ., 44. В. Чакаларов, Въстанието в Костурско., 244.

[106] В. Чакаларов, Въстанието въ Костурско, цит. зборн., 244. Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Поповъ и др., 44.

[107] Зграда на Уќуматот. Сп. Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 136.

[108] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Мих. бр. 680, 98.

[109] Сведенија од Костурско, Прилог кон извештајот на Љ. Михајловиќ п. п. бр. 680/20. IX. 1903 год., — Љ. Лапе, Нови документи. . ., 98.

За седуммина запленети говори и Чеков. Сп. М. Чеков, Въстанието и Леринско, цит. зб. 262.

Меѓутоа, според Чакаларов, шестмина заробиле, а еден убиле (В. Чакаларов, Въстанието в Костурско. . ., 244); Гледиштето на Чакаларов го дели и Хр. Настев (Хр. Настев, Очерк и епизоди. . ., 61); Според Попова, наишле на 10-на војници, од кои двајца убиле (Борбата въ Костурско. . ., 44); Според Мемоарот, деветмина заробиле, од кои еден убиле (Македония и Одринско, Мемоаръ., 136).

[110] Македония и Одринско, Мемоаръ., 136; Хр. Настев, Очерк и епизоди., 61.

[111] Борбата въ Костурско и Охридско., 44; Настев, Очерк и епизоди., 61.

[112] Македония и Одринско, Мемоаръ. . ., 136; Борбата въ Костурско. . ., 44.

[113] Хр. Настев, Очерк и епизоди. . ., 61.

[114] Борбата въ Костурско и Охридско., 42—4; Хр. Силяновъ, op. cit., 306.

Во рацете на востаниците паднал богат провијант.[115] Покрај тоа, востаниците заплениле 31 маузерка, 5 грчки пушки, 1 мартинка и 6.000 куршуми.[116]

Супериорноста на востаниците, гледано и од аспектот на загубите, е евидентна. Востаниците имале еден мртов (дваесетгодишниот Јоте Здролов од Д'мбени) и еден ранет (некој Загоричанец).[117] Турците имале 15-ина мртви и ранети.[118]

Плашејќи се од евентуален турски напад, гротô костурски востаници уште вечерта ја напуштиле Невеска и се повлекле во Врбица.[119]

Следниот ден, новопристигнатиот Георги Поп Христов, заедно со Хр. Настев и Н. Андреев, придонел за воспоставување на Привремена народна управа во Невеска на чело со Мисирлијата.[120] Турската офанзива ги пореметила натамошните чекори во тој правец.[121]

Рано изутрината, на 14/27 август 1903 година последните востанички сили ја напуштиле Невеска.[122]

Краткотрајниот престој на востаниците во Невеска во никој случај не го намалува значењето на нивниот револуционерен чин.

Оперативниот план на турската офанзива го подготвил Мушур, а го доразработил и реализирал Нас'р паша.[123] Таа требало да се одвива во три етапи.

Турската офанзива во Битолскиот вилает започнала на 24 август.[124] Напливот на турски војски во Леринско и Костурско датира на 14/27 август 1903 година.[125] Етхем паша со 4 баталјони се упатил од Суровичево кон Невеска, а Хистни паша со 6 баталјона од Костур кон Клисура.[126]

---

[115] В. Чакаларов, Въстанието в Костурско., 244; Борбата в Костурско., 44; Хр. Силяновъ, op. cit., 307; Д. Кьосев, op. cit., 278—9.

[116] Сведенија од Костурско, прилог кон извешт. на Љ. Михајл. бр. 680., 98. Меѓутоа, според Мемоарот, заплениле околу 40 маузерки и 4 иљади патрони (Македония и Одринско, Мемоар., 136); Според Попова, заплениле 40 маузерки и 800 патрона (Борбата въ Костурско. . ., 44); И според Чекова биле запленети 40 пушки (М. Чеков, Въстанието в Леринско., 262); Меѓутоа, според Загоричанин, во востанички раце паднале 80 пушки (Спиро Загоричанин, Костурско въ македонското движение...76).

[117] В. Чакаларов, Въстанието въ Костурско., 244. Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ., 44.

[118] Македония и Одринско, Мемоаръ., 137.

[119] Борбата въ Костурско и Охридско, По спомени на Ив. Поповъ. . ., 44. В. Чакаларов, Въстанието в Костурско., 244—5.

[120] Хр. Настев, Очерк и епизоди. . ., 62; Г. П. Христов, Революционната борба, 68. Поопширно види: Љ. Лапе, Организација на власта во Клисура и Невеска, — во рефератот: Некои воено управни тела и установи пред и во време на Илинденското востание и нивното функционирање, зб. Илинден 1903, Скопје, 1970, стр. 68—71.

[121] Сп. Д. Зографски, op. cit., 14—15.

[122] Г. П. Христов, Революционната борба., 68.

[123] Извештај на А. Крал бр. 120/10. IX. 1903. г. — Д. Зографски, op. cit., 126.

[124] Ibidem.

[125] Хр. Силяновъ, op. cit., 395; Македония и Одринско., 136.

[126] Извештај на А. Крал бр. 120/10. IX. 1903. . ., 127.

При ваква ситуација леринските чети ја напуштиле Врбица и се повлекле во Емборско.[127] Наскоро, потоа, се префрлиле во Екшисујско.[128]

Податоците што ги добиле од проверениот симпатизер на македонското ослободително движење Чехот Франц Микула, виш чиновник на Барон Хиршовата железничка компанија во станицата Екши-Су, за ширината на турската офанзива — ги натерале леринските раководители да преземат мерки за неутрализација на споменатата турска акција. Соочени со неможноста за натамошна егзистенција на востаничкото движење во дотогашните рамки, членовите на Леринското горско началство Г. П. Христов, М. Чеков и Хр. Настев, заедно со војводите од Екшисујскиот центар — А. Турунџев, М. Цицков, П. Шишков и Васил П. Вачев, ги донесле следниве решенија:

„1. Да го напуштиме веднаш, пред разденување, с. Екши-Су, откако ќе заминеме на престој во шумата на с. Негован и таму да ја определиме маршрутата за својата понатамошна дејност;
2. Сметаме дека е изгубена секаква надеж за морална поткрепа преку интервенција на Големите сили;
3. (Сметаме, м.б.) дека секоја наша пројава за судир со војската ќе го повлече не само нашето физичко уништување, но и големи материјални и човечки жртви од населението во селата. Затоа треба внимателно да го одбегнуваме престојувањето во селата, за да ги запазиме своите сили, како неопходни за нашата идна дејност;
4. Неопходно е да се расформираат негласно, поединечно, селските чети, откако (ќе) се прекратат привремено и сите дејства, избегнувајќи судири со војските; и
5. До втора наредба, пожелно е четниците од селата да се притаат кај домашните, откако грижливо (ќе) го скријат оружјето. Оние што ја немаат таа можност, и не сакаат да го направат тоа, да останат на својот пост, откако (ќе) ја прифатат тактиката да бидат внимателни при движењето на војските. Така ќе бидеме недофатни и со своето присуство ќе го поддржуваме духот на населението."[129]

---

[127] М. Чеков, Въстанието въ Леринско., 262—3. Г. П. Христов, Революционната борба., 69. Хр. Настев, Очерк и епизоди. . ., 64.

[128] Г. П. Христов, Революционната борба. , 69. Хр. Настев, Очерк и епизоди. . ., 64—5.

[129] Хр. Настев, Очерк и епизоди од освободителната борба презъ Илинденското въстание 1903 година въ Леринския революционен район, сб. 50 години от Илинденското въстание, София, 1953, 65—6.

Овие решенија, донесени во почетокот на септември, во извесна смисла ѝ претходат на познатата одлука на Главниот штаб за демобилизација на востаничките сили од 19. IX/2 октомври (н. стил) 1903 година.[130]

До крајот на востанието во Старонередскиот реон се одиграле уште пет поголеми судири меѓу востаниците и турската војска. За четири, од вкупно петте судири, постојат само штури податоци.[131]

Судирот кај Екшисујската шума, според Мемоарот, се одиграл на 28. IX ст. стил/10 септември н. стил 1903 година.[132] Во двочасовниот судир, 30 востаници предводени од Г. П. Христов, Настев и Чеков се бореле против петилјаден аскер. Турците имале 16 мртви и ранети, а востаниците двајца.[133]

Судирот кај Кајчев Мат близу до с. Негован се одиграл истиот ден, на 28. VIII/10. IX. 1903 година. Во тричасовниот судир, 60 востаници предводени од А. Турунџев се бореле против четирииљјаден аскер. Турците имале 23 мртви и ранети, а востаниците осум.[134]

На 2. IX/15. IX. 1903 година се случило, според Мемоарот, тричасовно пушкарење кај Љубетинското блато меѓу 50 востаници и 4.500 турски аскер. Притоа на двете страни немало жртви.[135]

На 27. IX/10 октомври 1903 година во Леринско пристигнал со мала група четници членот на Главниот штаб — Борис Сарафов.[136] Од него Г. Христов дознал за решението на Главниот штаб за демобилизација на востаничките сили.[137]

Следната борба кај с. Буф била предизвикана од предавство.[138] Оваа борба се одиграла на 28. IX/11. октомври 1903 година.[139] Околу илјада турски војници и башибозук[140] опколиле

---

[130] Сп. А. Христов, Организација на власта на востаничката територија, Илинденски зборник, Скопје, 1953, 185; Хр. Силянов, op. cit. 435.

[131] Основни податоци за нив се изнесени во статистичкиот преглед на Мемоарот (Македония и Одринско, Мемоаръ, 137).

[132] Македония и Одринско, Мемоаръ., 137.

[133] Ibidem.

[134] Ibidem.

[135] Востаниците ги предводеле, според Мемоарот, Г. П. Христов, Настев, Чеков (Македония и Одринско, Мемоаръ, 137); Затоа фрапира фактот што во нивните спомени не се говори за ваков судир. Сп. Г. П. Христов, Рев. борба, 69; Хр. Настев, Очерк и епизоди., 68—70; М. Чеков, Въстанието въ Леринско., 263.

[136] Къмъ борбитѣ., 47.

[137] Г. П. Христов, Революционната борба., 73.

[138] Къмъ борбитѣ, 47; Г. П. Христов, Рев. борба., 73.

[139] Къмъ борбитѣ, 48; Г. П. Христовъ, Революционната борба., 74; Извештаи од турските власти за востанието, Љ. Лапе, Нови документи, ц. зб., 134.

[140] Къмъ борбитѣ., 48; Хр. Силяновъ, op. cit., 396. Бројката од 4.800 војници што е изнесена во Мемоарот е хиперболизирана. Сп. Македония и Одринско, Мемоаръ, 137.

60-ина востаници предводени од Б. Сарафов, Г. П. Христов, Ферманов и Фоте.[141] Корнстејќи го магливото и дождливо време, востаниците успешно се пробиле низ турската блокада.[142] Борбата траела 6 часа.[143] Турците имале дваесетина мртви и ранети.[144] Востаниците имале 5—6-мина ранети, меѓу кои и Коце Бојациев од Неврокопско[145], како и тројца мртви. Во борбата загинале: Константин Георгиев од с. Зарово, Солунско, Цветан од с. Лера, Битолско и Танас од Бугарија.[146]

Едночасовниот судир кај с. Лаген, кој, според Мемоарот, се случил кон крајот на октомври 1903 година, — го означува крајот на востаничките акции во Старонередскиот реон.[147]

Востаничкото движење во Старонередскиот реон имало партизански карактер.[148] Недостигот на оружје[149] и недоволната подготвеност на населението, како и катализаторската улога на Георги Поп Христов при смирувањето на духовите[150], придонесле востаничкото движење во овој реон да се движи по патот трасиран на Смилевскиот конгрес.

Присутноста на турскиот терор во селата Прекопана, Буф, Раково, Битуше, Арменско, Љубетино, Трсје — претставува најдобар индикатор за успесите на востаничкото движење во Старонередскиот реон.[151]

Заедничкиот настап на костурските и леринските востаници при борбата кај „Езерцата“ на Бигла и борбата за ослободување на Невеска — ги испишал најсветлите страници на востаничкото движење во Старонередскиот реон.

---

[141] Македония и Одринско, Мемоаръ., 137; Г. П. Христов, Рев. борба., 73.

[142] Къмъ борбитѣ..., 48.

[143] Македония и Одринско, Мемоаръ., 137.

[144] Ibidem.

[145] Къмъ борбитѣ., 48; Г. П. Христов, Революционната борба., 74.

[146] Г. П. Христов, Революционната борба., 74.
Сп. Извештаи на турските власти за востанието — Љ. Лапе, Нови документи за Илинденското востание, Скопје, 1953, 134.

[147] Податоците за овој судир што се изнесени во Мемоарот се тешко прифатливи. Сп. Македония и Одринско, Мемоаръ., 137.

[148] Хр. *Силяновъ, op. cit.*, 308.
Единствено почетната акција при нападот на железничката станица Екши Су содржела елементи на масовно движење. (Сп. фусн. 30).

[149] За тоа придонеле бројните провали. Сп. Хр. Силяновъ, op. cit., 308.

[150] Сп. ф. 31.

[151] Д. Димески, Турските репресалии во леринските села за време на Илинденското востание, сп. Историја, IX/1, Скопје, 1973 г.

Dimitar DIMESKI

## LES ACTIONS REBELLES DANS LE DISTRICT DU VIEUX NEREDI, REGION DE LERINE, EN 1903

(R é s u m é)

Au temps de l'insurrection d'Illinden dans le district du Vieux Nérédi, région de Lérine, ont eu lieu douze conflits armés de majeure envergure.

La participation commune des révolutionnaires de Kostour et de Lérine dans le combat qui a eu lieu dans la localité „Les lacs" dans la montagne Bigla ainsi que le combat pour la libération de Neveska ont marqué les moments les plus illustres du mouvement rebelle dans la région du Vieux Nérédi.

La libération de Neveska ainsi que la constitution du pouvoir populaire provisoire dans ladite région, peuvent être considerées comme les plus éclatants succès, réalisés dans la période d'Illinden.

Ce mouvement rebelle dans le district du Vieux Néredi, ayant un caractère de partisans, était à l'unisson avec les lignes directrices du Congrès de Smilevo.

Д-р Константин ПЕТРОВ

# ДВЕ ВИСОКОРЕЛЈЕФНИ ПОПРСЈА НА СВ. КИРИЛ И СВ. МЕТОДИЈ ОД XIV ВЕК

Значењето на делото на св. Кирил и св. Методиј побудува постојан интерес сред научниот свет, и тоа е мотивот за долготрајно и постојано создавање на мошне богата литература. Во овие бројни текстови на монографии, студии, статии и написи нашироко е објаснета активноста на св. Кирил и св. Методиј. Тука се согледани и оценети повеќето области од дејноста на браќата просветители: врската меѓу нивната активност и византиската политика и култура, историските димензии на нивната мисија, нивната литерарна активност, јазикот во нивните творби, традицијата на нивната мисија, активноста на нивните ученици, нивниот култ и многу други аспекти.

Надвор од сево ова, меѓутоа, постои и обемна литература која му посветува исклучиво внимание на ликовното изобразување на св. Кирил и св. Методиј во уметноста. Нема сомневање дека најдобриот дел од оваа литература, ориентирана кон прашањето за регистрирање на сите ликовни изобразувања на св. Кирил и св. Методиј и кон нивното објаснување, многу темелно ја обавила задачата поставувајќи и решавајќи многу проблеми.[1]

[1] Меѓу навистина бројната литература на проучувачи што се занимаваат со прашањето за ликовните изобразувања на св. Кирил и св. Методиј овде наведувам само дел од поважната, бидејќи е инаку цитирана на друго место: C. G. De Rossi, Bulletino di archeologia christiana, Del sepolcro di S. Cirillo nella basilica di S. Clemente, 1863, Roma; C. G. De Rossi, Bullet. di arch. christ., Le pitture scoperte in S. Clemente, 1864, Roma; J. Mullooly, Brevi notizie delle antiche pitture discoperte nella basilica sotteranea di S. Clemente in Roma, 1866, Roma; О. Бодянский, Изображения славянских первоучителей и просветителей Св. Кирилла и Мефодия на полях образи светителя Николая Скоропомощника, находящегося в Афонском Дохиарском монастыре, чет. в Импер. общ. ист. древн. Росс., I, 1868; B. Dudik, Neuentdeckte Fresken aus dem Leben der heiligen Cyrill und Method im Rom, Mitteilungen der K. K. Zentralkomission für Erforschung der Baudenkmäler, Wien, 1869; J. Mullooly, Saint Clemente pope and martyr and his basilica in Rome, Roma, 1869/1873; J. Wilpert, Le pitture della basilica primitiva di San Clemente, Roma, 1906; Il Menologio di Basilio II — Cod. Vaticano greco 1613, I—II tavole, Torino, 1907; Н. П. Кондаков, Македония, Археологическое путешествие, Санкт Петербургъ, 1909; А. Митов, Базиликата Св. Климент в Рим и образи на Св. св. Кирила и Методия в нея, Художествена култура, София, 1910; А. Теодоров-Балан,

Меѓутоа, и покрај големата бројност на заинтересираните научници и опфатноста на нивните студии, досега, во литературата кај јужнословенските народи, не биле објавени и објаснети две високорелјефни попрсја на словенските првоапостоли од XIV век во Прашката катедрала Св. Вит на Храдчани. Тоа е евидентно во еден од најновите современи трудови, во кој се објавени сите ликовни изобразувања на св. Кирил и св. Методиј, но без значајните попрсја од Храдчанската катедрала.[2] Според ова, може да се смета дека во науката за кирилометодиевските ликовни изобразувања во уметноста овие ликови останале непознати.[3]

Историските околности на нарачувањето и изведувањето на релјефните попрсја на св. Кирил и св. Методиј можат да бидат резимирани накратко со следниве зборови. Попрсјата на св. Кирил и св. Методиј се изведени во готичката катедрала Св. Вит на Храдчани во Прага, чија градба ја нарачал германскиот император и чешки крал Карло IV на францускиот архитект Матје од Арас, којшто ја градел од 1344 до 1352 година. Од 1352 година сè до 1397, во тек на 45 години, градбата на катедралата ја водел архитектот и скулпторот Петар Парлер. За Петар Парлер се знае дека е од Schwäbisch Gmünd, од фамилија на Хајнрих Парлер, архитект и скулптор, за кого се на-

---

Кирил и Методий, ч. I, 1920, ч. II, 1934, София; I. Огиенко, Костянтин і Мефодій, життя та диялність, Історично-литературна монографія, ч. II, Варшава, 1928; М. Јовановиќ, Православна саборна црква Свете Богородице у Скопљу, Споменица православног храма Св. Богородице у Скопљу, Скопље, 1935; Б. Филов, Църквата на св. Климент и гробът на св. Кирила в Рим, сп. Родина, год. 1, кн. 1, София, 1938; В. Пандурски, Поглед върху иконографията на св. св. Кирил и Методий, сп. Духовна култура, год. XXXVIII, кн. 5—7, София, 1953; Р. и М. Љубинковиќ, Средновековното сликарство во Охрид, Зборник на трудови, Народен музеј, Охрид, 1961; В. Ђурић, Иконе из Југославије, Београд, 1961; А. Василев, Образи на Кирил и Методий в чуждото и нашето изобразително изкуство, Хиляда и сто години славянска писменост 863—1963, БАН, София, 1963; I. Dujčev, Une miniature byzantine inconnue avec les images de Cyrille et Methode, Byzance, t. XXXVI, Bruxelles, 1966; Ц. Грозданов, Појава и продор портрета Климента Охридског у средњевековној уметности, Зборник за ликовне уметности, 3, Нови Сад, 1967; М. Ћоровић-Љубинковић, Одраз култа Ћирила и Методија у балканској средњевековној уметности, 1100 годишнина од смртта на Кирил Солунски, Скопје, 1969; К. Балабанов, Словенските просветители Кирил и Методиј во делата на македонските иконописци од XIX век, 1100 годишнина од смртта на Кирил Солунски, Скопје, 1969 г.

[2] А. Василев, о. с.

[3] За ова постои едно навистина прифатливо објаснување. Имено, попрсјата на светите браќа се поставени вонредно високо во такаречениот горен олтарен трифориум, на, речиси, недостапно место, до коешто за научно испитување окото можеше да стигне само со телеобјектив. Затоа е разбирливо дека само во современиот период, пред Втората светска војна, со усовршувањето на системот на додатните фотографски објективи за телеснимања, беше можно да бидат прецизно фотографирани попрсјата на св. Кирил и св. Методиј. Овие фотографии се составен, иако токму краен дел од монографијата за архитектот и скулпторот Петар Парлер (K. Swododa, Peter Parler, Der Baukünstler und Bilhauer, Wien, 1940, 112 Bildern von H. Glassner. Податоците се земени од IV издание, 1943 година), во која се, покрај текстот за скулпторот и за Прашката катедрала на Храдчани, уште и фотографиите на поважните делови од ката-

ведува дека работел во Келн и во Франкфурт. Може да се претпостави дека Петар Парлер ја изучил архитектурата и скулптурата кај татко му, со кого веројатно соработувал на некои споменици. Инаку, постојат наводи дека Петар Парлер работел на црквата Св. Крст во Schwäbisch Gmünd, на катедралата во Аугсбург, на црквата Св. Барбара во Кутна Хора и на Карловиот мост во Прага. Се наведува, натаму, дека од 1397 година градбата на катедралата на Храдчани ја продолжиле неговите синови Вацлав и Михаел.

Особено интересна за овој труд е скулпторската работа на Петар Парлер, изведена во три нивои во светилиштето на Храдчанската катедрала: на пресбитериумскиот под, потоа во нивото на долните прозори, во таканаречениот долен трифориум и во нивото на горните прозори, во таканаречениот горен трифориум. Најниско, на пресбитериумскиот под, се поставени четири фигури на умрените чешки кралови. Погоре, во долниот трифориум, се попрсјата на кралот и неговата поширока фамилија и на живите или веќе умрените значајни современици. Тука се со попрсја претставени германскиот император и чешки крал Карло IV, четвртата сопруга на кралот Елизабета од Померанија, третата сопруга на кралот Ана од Швајдниц, втората сопруга на кралот Ана од Пфалц и првата сопруга на кралот Бланка од Валоа. Потоа следат попрсјата на татко му на кралот Јохан од Луксембург, на мајка му на кралот Елизабета

---

дралата и на сите скулптурални творби во катедралата. Меѓутоа, иако оваа монографија имала и IV издание, таа останала непозната за најзаинтересираните проучувачи на уметничките ликови на св. Кирил и св. Методиј, што има и разбирливи причини: I. Проучувачите на оваа монографија биле најверојатно оние што го свртиле својот интерес исклучиво кон готичката архитектура и готичката скулптура, што е главна материја на оваа монографија. Таквите проучувачи, потоа, го имаат свртено своето научно внимание кон доминантните компоненти на прашката катедрала Св. Вит на Храдчани. И на крајот, вниманието на научниците од овој круг било, сосема разбирливо, свртено кон архитектонското и скулпторското творештво на Петар Парлер и кон интегралните стилски врски на неговото творештво со други центри и со неговите претходници и современици. Токму заради вака ориентираните интереси на германскиот круг проучувачи и не можеше да се очекува да му дадат право внимание на проблемот за ликовните изобразувања на св. Кирил и св. Методиј. Поради сево ова може да се смета дека за многумина од овие проучувачи ликовните изобразувања на св. Кирил и св. Методиј или не биле интересни како материја или не им било познато дека е тоа отворен и интересен проблем. II. Проучувачите, пак, од јужнословенските јазични подрачја имале други причини за да не се занимаваат со релјефните попрсја на св. Кирил и св. Методиј. Најнапред, веројатно, малку кој од јужнословенските проучувачи очекувал во една монографија, пишувана со готички текст во поново време, да најде нови резултати за словенските првоапостоли. Понатаму, веројатно малку кој од јужнословенските проучувачи очекувал дека во една австриска монографија, која има за задача претставување на готичката архитектура и скулптура, би нашле место и словенските првоучители св. Кирил и св. Методиј. И на крајот, веројатно, ретко некој од јужнословенските проучувачи да очекувал дека во ваква монографија — за германски архитект и скулптор, ќе најде нови податоци за словенските првоучители. И токму заради овие бариери и не можеше да се очекува јужнословенските научници да им свртат внимание на ликовните изобразувања на св. Кирил и св. Методиј во споменатата монографија за Петар Парлер.

од Чешка, на син му на кралот Вацлав IV, на сопругата на Вацлав Јохана од Баварска, на братот на кралот Јохан Хајнрих од Моравска и на братот на кралот Венцел од Луксембург. На јужната страна се надбискупот Ернест од Пардубице, надбискупот Јохан од Влашим и надбискупот Јохан од Јенценштајн, а потоа, јужно и северно, се ректорот на градбата Буско, ректорот на градбата Холубец, ректорот на градбата Вајтмил, ректорот на градбата Котлик, ректорот на градбата Радец и архитектите Петар Парлер и Матје од Арас. Овие попрсја се наоѓаат на висина од 17 м над подот на наосот, меѓутоа, тие се на дофат на рака од подот на емиорската галерија и деамбулаториумската галерија и затоа се петнаесет од нив забележително оштетени.[4]

Повисоко над овој долен трифориум, односно над деамбулаториумската галерија, во таканаречениот горен трифориум, Петар Парлер ги поставил попрсјата на Христос и Марија и на светците заштитници на катедралата, на кралот и на земјата. Христос е на најзначајно место, десно од оската на црквата; лево наспроти е поставена Марија, десно, покрај Христос, е патронот на црквата св. Вит, потоа св. Сигисмунд од Бургундија; на десната страна се попрсјата на словенските првоучители св. Кирил и св. Методиј, а на левата страна светците — домашни заштитници св. Вацлав, св. Људмила, св. Војтјех и св. Прокоп. Ова, вонредно високо место веројатно го има одбрано и конципирано во градбата Петар Парлер за да ги доближи симболично Христос, Марија и светците до небесните височини. Но, на овој начин, поставувајќи ги на ваква висина, Петар Парлер ги сторил недофатливи, така што сите овие ликови се потполно неоштетени.

Изобразениот релјеф на св. Кирил (сл. 1) претставува попрсје, но своевидно скратено, така што од телото се останати само рамената облечени во наметка со надигната јака, еден вид плувиал. Св. Кирил има на главата бискупска митра, каква што носат католичките бискупи, но која што е, секако обусловена од просторот, нешто пониска од вообичаените митри што се најчесто претставени на средновековните слики или релјефи.

Вториот атрибут, светечкиот ореол, го конструирал Петар Парлер како речиси правилен круг со центар на челото на светецот, околу кое оваа светечка светлост е поставена до рамената. Паѓаат, меѓутоа, в очи навистина ретко големите димензии на ореолот, чиј дијаметар е поголем од широчината на рамената на светецот. Иако на специфичната материја на ореолот понатаму ќе му посветам и одделно внимание, од аспект на

---

[4] Најчесто оштетување се скршени носови. Такви скршени носови имаат ликовите на Елизабета од Померанија, Ана од Пфалц, Ана од Швајдниц, Бланка од Валоа, Јохан од Луксембург, Вацлав IV, Јохана од Баварска, надбискупот Ернест од Пардубице, надбискупот Јохан од Влашим, надбискупот Јохан од Јенценштајн, ректорот Вајтмил, ректорот Буско, ректорот Радец, Петар Парлер и Матје од Арас.

други проблеми, веќе сега сметам за потребно да ја објаснам појавата на вака голем ореол со вистинска потреба, согледана од изведувачот. Имено, изгледа многу веројатно дека скулпторот сакајќи да го нагласи овој светечки атрибут, и за да го стори видлив за гледачите верници од големата далечина долу, го направил вонредно широк.



Сл. 1 — Св. Кирил

Скулпторот Петар Парлер го претставил св. Кирил со бричена брада, како кај католичките свештеници, со доста коса над ушите и со едно перче на челото. Прашањето за тонзура овде не може да се постави, но е јасно од високите за-

лисци на двете страни на челото дека св. Кирил овде е претставен проќелав.

Скулпторот го конструирал ликот на св. Кирила со релативно ситна осатура. Светецот има широко и високо чело, но ситната осатура сепак се гледа во ненагласените вилични коски и навистина тесна, мала и врвлеста брада. Од друга страна, иако Петар Парлер го претставил св. Кирила со набрано чело, слепоочници и јагодици и со длабоки брчки што одат од носот, околу устата до брадата, се гледа дека св. Кирил има уште добар тонус на мускулите на лицето. Тонусот е евидентен, понатаму, и на горната широка и издадена науснича. Оваа интенција за тонус скулпторот ја претставил и во долната усна на светецот и во врвот од брадата, што е заоблено моделирана, па дури со дупче насреде.

Петар Парлер го претставил св. Кирила со релативно мали очи. Меѓутоа, иако е булбусот рамен и без зеница, длабоко всадените очи, под свиените очни аркади и зад 'рбетот на носниот корен, имаат жив израз и како да го следаат гледачот. Носот на светецот е изведен со правилна линија и облик, со незнатна извиеност на надрскавичниот дел, со мал врв и мали и ниски 'рнки. Сумирано речено, носот на св. Кирила е мал, пропорциониран според лицето, но секако не класично моделиран. Устата има многу правилен хоризонтален рез, со шпиц насреде горната усна и со малку стиснат израз, и покрај тонусната моделација.

Според целокупниот впечаток, Петар Парлер го претставил св. Кирила на возраст над 40-тина години. Подоцна ќе му посветам внимание на прашањето за реализацијата на возраста на претставениот св. Кирил во однос на неговата вистинска возраст. Сега би сакал да се задржам само на една кратка анализа на обликовните изразни средства со кои скулпторот ја постигнал целта да претстави човек на ваква возраст.

Ако Петар Парлер ги претставеше на ликот на св. Кирила само оние делови што имаат добар тонус: јагодиците, наусницата, устата и брадата, ликот на св. Кирила ќе изгледаше многу млад. За да го компензира ваквиот несакан впечаток и да му даде на ликот рамнотежа за возраста, Петар Парлер се погрижил да претстави на светечкото чело и слепоочниците многу набрана кожа, како печат на изминатиот самопрегорен живот и години. Конечно, скулпторот, како добар анатомски познавач, конципирано избегнал да го претстави св. Кирила со лабав тонус на образите и на виличните коски, таканаречени „паднати образи", што и кај слаби и кај гојазни луѓе укажуваат возраст над 50 години.

При општите опсервации никако не смее да биде изоставена мислата за еден впечаток што го остава ликот. Имено, ликот нема вистинска насмевка, што е евидентно во хоризонтал-

ниот ниво меѓу резот и аглите на усните. Но сепак, и очите и усните како да се готват за насмевка, што може да се толкува како израз на благост на некогашниот учен филозоф и сегашен просветител и светец.

Светечкиот лик од попрсјето е вонредно реалистично претставен. Веристичкиот третман се осеќа не само во природната статурна поврзаност меѓу рамената, вратот и главата, туку и во нивната хармонична пропорционалност. Целата претстава особено реалистично ја надополнуваат косите на светецот што живо излегуваат под работ на митрата на челото и над ушите и се виткаaт во природни синусоиди. Борите околу очите и на челото не треба да се сметаат за натуралистичко форсирање туку повеќе како приод кон веристичко реализирање на замислата, еднакво како што е случај и со борите околу устата, со индивидуализирано-канелираната средина на науснцата и со дупчето на врвот од брадата. Петар Парлер, натаму, ја постигнува реалистичноста и со дистинкција на материјата. Ореолот, митрата и облеката се разликуваат според нивната едноставно обработена површина од раздвижената материја на кожата, мускулите и косата. Со сите овие вткаени скулпторски изразни средства Петар Парлер постигнал не само репрезентативна претстава на св. Кирил, туку истовремено и вистински и жив лик.

Еден друг мошне важен аспект, што изискува одделно разгледување, е присутноста на скулпторовата концепција во фиксирање на височината на релјефот од попрсјето, односно одмереноста во димензионирањето на пластичноста, волуминозноста и моделираноста. Анализирањето во оваа смисла несомнено води до следниве заклучоци: Попрсјето на св. Кирил е изведено во многу високо скулптиран релјеф. Така, на пример, главата на светецот е излезена три четвртини надвор од основата и само тилот зад ушите е во фонот. Другите делови се изведени во зависност од просторната обусловеност: дискот на ореолот е целиот надвор од фонот, а митрата и рамената до полу. Пластичноста е особено нагласена на деталите од лицето: на челото, косата, носот, образите и брадата, како и на јаката од облеката, кои се изведени волуминозно како во слободна скулптура. Во иста смисла Петар Парлер му посветил посебна грижа на минуциозното доработување на косата, на вајањето на јагодичното ткиво и носот и на финалното моделирање на волуменските површини на науснците, устата и врвот од брадата.

По сите аналитички заклучоци што јасно укажуваат на слободното творење на скулпторот, треба да биде објаснет и начинот на кој Петар Парлер се справил со една друга ригорозна обусловеност. Имено, попрсјето на св. Кирил е скулптирано од еден блок, и за да може да биде сместен во темето

на арката Петар Парлер требал да го совлада проблемот на разликата на стапалната длабочина: рамената од светецот да бидат внатре во дното на арката, а ореолот и митрата да бидат пред двостапално-профилираното теме на арката. За да ја компензира оваа разлика на длабочински планови, Петар Парлер бил принуден целото попрсје да го компонира малку наведено напред, што конечно и конвенирало заради погодниот агол кон наосот.

Петар Парлер е виртуозен уметник кој креира без повторување. Неговата инвентивност е постојано во барање; тој е нов и во изведувањето на попрсјето на св. Методиј (сл. 2). Навистина, Петар Парлер бил принуден и ова попрсје да го претстави во иста скратеност, односно само со рамената облечени во наметка со подигнатата јака, но тоа се единствени визуелни сличности. Св. Методиј има рамно изработена недекорирана митра, но која, како подоцна што ќе се види, има инакви фактурни обележја. Вториот атрибут, ореолот на св. Методиј, нема облик на сосема правилен круг, а и средиштето е поставено подолу, односно меѓу очите на светецот. И овде паѓа в очи големината на ореолот, широк колку рамената на св. Методиј, секако димензиониран вака, од иста концепциска потреба, како кај св. Кирил.

Скулпторот го претставил св. Методиј со избричена брада, како кај западните свештеници, со навојки коса над ушите и со едно перче на челото. Наспроти ситната осатура кај св. Кирил, Петар Парлер го создал ликот на св. Методиј со крупна осатура на лицето и со соодветно покрупна глава и лице. Крупната глава на св. Методиј Петар Парлер дискретно ја нагласил и со неколку други изразни средства. Прво, тоа е митрата натната на широкото чело заради што е таа во долниот раб малку проширена, така што се видливи коничните линии надолу малку извиени. Второ, тука се широките образи, релативно поголемите уши и широкиот врв на брадата, поединечно изведено сè поголемо од истите детали кај св. Кирил.

Наспроти св. Кирил, којшто, и покрај брчките на лицето, има видлив тонус на образното ткиво, Петар Парлер го претставил св. Методиј, кој е инаку седум-осум години постар од св. Кирил, со одвај забележливи брчки на челото и на слепоочниците. Меѓутоа, и покрај малкуте брчки, Петар Парлер не пропуштил на друг начин да ја изрази возраста на св. Методиј. Скулпторот му дал на св. Методиј послаб тонус на мускулите и на ткивото и затоа тој има смекнати и спуштени образи под јагодичните коски и видлива, иако умерена, гушка под вратот. Св. Методиј не е дебел, но е човек поподгоен, што одговара на вистинската претстава за бивш гувернер на Стримон.

Петар Парлер го претставил св. Методиј со релативно длабоко всадени поголеми очи, со булбус без зеници, но со жив

поглед кој, како и кај св. Кирил, како да го следи гледачот во секој правец. Очните аркади кај св. Методиј се со нешто помали синусоиди, заради кое се и доста густите неспоени веѓи хоризонтално поставени во висина на носниот корен. Носот на св. Методиј, иако покрупен, не изгледа неправилен и покрај



Сл. 2 — Св. Методиј

широкиот врв и подигнатите големи 'рнки. Сепак овој нос, што според својот облик и димензии нема соодност со класичниот облик од грчките скулптори, е анатомски складно пропорциониран со крупното лице на св. Методиј. Устата на св. Методиј

нема естетски рез, бидејќи горната усна е без шпиц насреде и релативно тенка како што е тенка и долната. Вaквите две тенки усни една до друга творат стегната уста и, заедно со спуштените агли од устата, оддаваат строгост и официјалност на човек што ја нема благоста на св. Кирил, иако носат печат на индивидуална реалистична издвоеност.

Според неколкуте изразни компоненти се има впечаток дека Петар Парлер го претставил св. Методиј на возраст од околу 50 години. Инаку, прашањето за возраста на св. Методиј во соодност со стварните историски околности ќе биде разгледано понатаму. Овде, при ова разгледување, ќе се задржам само со едно кратко воочување на изразните скулпторски средства со кои Петар Парлер во ликот на св. Методиј ја постигнал уверливата складност меѓу двете компоненти: формата и содржината. Имено, содржината што Петар Парлер сакал да ја претстави е лик на човек на средна возраст, и во тоа успеал низ импресивно обликување на конечната форма. За оваа цел му послужило фиксирањето на индикативни анатомски белези кои Петар Парлер ги познавал совршено и доречено ги креирал. Тоа е крупна осатура која дефинитивно се калцифицира во напредната возраст. Потоа, тоа се големите уши и крупниот и масивен нос — знак на напредната возраст. Несомнено, има и млади ликови со големи уши и носови, но големите уши и носот кај св. Методиј се знак на возраст, заедно со другите белези, Имено, она што е сега во геронтологијата добро познато, дека со напредната возраст ушите и носот растат, тоа уште тогаш му било познато на добриот опсерватор на анатомијата Петар Парлер. Ако понатаму, сериозно стегнатата уста на св. Методиј и не би можела да се прифати како израз на напредната возраст, тоа секако треба да се смета дека Петар Парлер знаел оти со спуштени образи и со гушка под брадата ќе го претстави св. Методиј во зрела возраст — и скулпторот ги употребил овие средства со впечатлива изразност. Во синтезата на сите овие ефектни компоненти: зацврсната осатура, големи уши, крупен нос и паднати образи, скулпторот многу уверливо го претставил св. Методиј на возраст од околу 50 години.

Понатаму ќе има повеќе разгледување, при една анализа, на насмевките и изразите на устите на сите ликови скулптирани во Храдчанската катедрала, вклучувајќи ги и св. Кирил и св. Методиј. Овде засега може да се забележи дека св. Методиј не само што нема насмевка, туку и неговата стегната уста го прикажува дури како човек чија сериозност ја преминува границата на строгоста, доближувајќи се до намуртеност.

Реалистичниот приод што го употребил Петар Парлер при изобразувањето на ликот на св. Методиј е евидентен во природниот соодност меѓу рамената, вратот и главата и во нивната меѓусебна хармонична пропорционалност. На реалистична ин-

терпретација, натаму, укажуваат и косите на светецот што живо и во навои излегуваат под работ на митрата. Во оваа смисла и отсуството на брчки на слепоочниците и на јагодичното ткиво укажуваат на јасна реалистична опсервација на Петар Парлер, кој знаел како да претстави човек што ретко се смеел, та затоа немал брчки на тие места. На овој начин Петар Парлер, постигнувајќи многу изострено индивидуализирање во реалистичниот третман, сепак ја избегнал инаку привлечната замка на натуралистичното уточнување што нагрдува.

И овде, како и кај св. Кирил, Петар Парлер ја создава реалистичноста во изобразувањето и со дистинкција на материјата. Во оваа концепција, скаменетата површина на ореолот, митрата и облеката кај св. Методиј се разликуваат од живата материја на кожата, мускулите и косата. Со сите овие интерпретирани форми скулпторот постигнал импресивна, вистинска и индивидуализирана претстава на св. Методиј.

Скулпторската концепција за височината на релјефот на попрсјето, односно за пластичноста, волуминозноста и моделираноста, изискува одделно внимание. И попрсјето на св. Методиј, како и кај св. Кирил, е изведено во многу високо скулптиран релјеф. Главата на светецот е излезена три четвртини од основата, а само тилот зад ушите е во фонот. Волуминозноста на секундарните компоненти е изведена во зависност од заемната обусловеност. Така, на пример, дискот на ореолот за да излезе од фонот го засечува делумно врвот од митрата. Инаку пластичноста на деталите е особено нагласена на челото, косата, носот, образите и брадата ,како и на јаката од облеката, кои се изведени високо како на слободна скулптура. Во површинското доработување скулпторот со особена грижа му посветил внимание на минуциозното вајање на косата, на образите, на носот и на долниот дел од лицето: науснцата, устата и врвот од брадата.

Обусловеноста на просторот, односно аголната инклинација меѓу дното и темето на арката, Петар Парлер ја решил еднакво како и кај св. Кирил, со косо наведнато попрсје напред. Меѓутоа, кај св. Методиј скулпторот направил две мали отстапувања: десното рамо од попрсјето на св. Методиј е извлечено напред, а напред е издаден и долниот дел од ликот (без прогнатоидност). На овој начин е создаден впечаток дека целото попрсје е поисправено и помалку наведено напред од попрсјето на св. Кирил.

По ваквата аналитична детерминираност на св. Кирил и св. Методиј можат да бидат отворени низа прашања кои бараат одговори и објаснувања. Тоа се прашањата за идентификација на ликовите на св. Кирил и св. Методиј, за времето на изведбата и поставувањето на попрсјата и за изборот токму на овие ликови при нарачувањето на изведбата. Потоа, тука

е мошне важното прашање за иконографските узори при формирањето ликови на св. Кирил и св. Методиј. По ова доаѓа прашањето за соодносот меѓу историската стварност на живите ликови на светците и редот во местопоставувањето. Интересно е и прашањето за сооднос со другите ликови на Петар Парлер во Св. Вит, за сооднос со други современи ликови, и особено со скулптурата во Бамберг и Наумбург, како и влијание на натамошните творби. Понатаму се прашањата за уметничкото место што го има оваа скулптурна интерпретација и други прашања од сличен карактер. Тоа се интересни прашања чии одговори ќе го објаснат местото и значењето на култот на словенските првоучители и значењето во изобразување на нивните ликови.

Првото прашање, што попрсјата на св. Кирил и Методиј го отвораат, е идентификација на ликовите. Ова прашање се наметнува како дотолку поважно бидејќи во досегашните проучувања имало и ликови чија идентификација не е дефинитивно аргументирана и докажана. Затоа е потребно овие релјефни попрсја да бидат одделени од несигурните и хипотетичните претстави на светите браќа, со несомнена аргументација на неоспорлив доказ. Одговорот на ова прашање е, од друга страна, од битно значење за сите натамошни разгледувања и изложувања кои ќе бидат тесно поврзани со оваа фундаментална премиса.

Во поволни околности изнаоѓањето одговор на ова прашање не претставуваше никаква тешкотија. Имено, за градбата и декорирањето на катедралата Св. Вит постојат пресметковни книги од кои се гледа какви попрсја односно глави се нарачани и изведени од Петар Парлер за горниот трифориум[5], меѓу кои се и попрсјата на св. Кирил и св. Методиј.

Второто прашање што бара одговор е утврдување на времето на изведувањето и поставувањето релјефните попрсја на св. Кирил и св. Методиј. Ова прашање се наметнува како многу важно поради тоа што е потребно хронолошко детерминирање на овие ликови, заради многуте аспекти на наспоредбената корелација во другите споменици. Освен тоа, утврдувањето на точното време на настанувањето на овие попрсја овозможува натамошно конципирање на сите историски, уметнички, стилски, авторски и други заклучоци во сферата на иконографскиот развиток на ликовите на св. Кирил и св. Методиј.

И овој пат изнаоѓањето одговор и на ова битно прашање не наиде на никакви тешкотии. Во овој случај, како документ за утврдување на времето на изработка на овие попрсја служат

[5] Немав можност да го проверувам наводот на K. Swoboda, o. c., S. 37:

Aus den Dombaurechnungsbüchern läßt sich zeigen, daß alle diese zehn Köpfe 1375, also **gleichzeitig mit den Bildnissen des unteren Triforiums** gearbeitet wurden.

пресметковните книги за градбата на катедралата Св. Вит. Во овие книги се податоците дека попрсјата за долниот и горниот трифориум ги изработил Петар Парлер во 1375 година[6].

Сосема поинаку стои со одговорот на третото прашање: како дошол донаторот на идеја да ја нарача изработката на попрсјата на словенските просветители св. Кирил и св. Методиј. Одговорот на ова прашање може да се бара само во претпоставката што ќе произлегува од разгледувањето на некои детали на политичката и црковната историја во Чешка и во Прага во тоа време, и во анализата на историјата на градбатаа на катедралата Св. Вит. Овие компоненти, меѓусебно вткаени временски и по значење, можат да дадат одговор низ една најприфатлива претпоставка.

Во светлината на ваквo гледање треба да се разберат и следниве околности. На Храдчани, на местото на денешната катедрала, постоеле порано две постари цркви. Првата, голема кружна проторoманичка црква, ја основал во 929 година чешкиот кнез Вацлав и ја посветил на саксонскиот светец (Фајт) Вит. Од оваа кружна црква, што ја довршил во 930 година регенсбуршкиот бискуп Михаил, се откриени извесни останки под подот на сегашната базилика. Подоцна (во 973 година) Прага станала бискупско седиште и во 1060 година била подигната голема романичка базилика, од којашто се, исто така, откриени многу делови под подот на сегашната базилика.

Познато е, натаму, дека Карло IV уште пред да стане суверен, во 1344 година, од папата Климент VI добил право за издигање на прашката бискупија во ранг на надбискупија. Во знак на благодарност за оваа чест, Карло IV се одлучил да изгради нова катедрала за што го поканил од Авињон, тогашното седиште на понтификатот, францускиот архитект протомагистерот Матје од Арас.

Во време додека Матје од Арас работи на долните делови на катедралата, Карло IV е избран во 1346 година за крал на Чешка и император на Германија. Подоцна Карло IV е крунисан во Рим за римско-германски император.

По смртта на Матје од Арас во 1352 година Карло IV го поканува протомагистерот Петар Парлер, којшто работи на градбата на катедралата и на изведбата на декоративна пластика до 1397 година.

Од пресметковните книги на градбата е познато дека попрсјата во долниот и горниот трифориум се изработени од Петар Парлер во 1375 година, иако не би можела сосема да се исклучи и претпоставката дека можеби целата концепција на декоративната пластика била замислена и нешто порано. Сепак, многу веројатно е дека попрсјата во долниот и горниот

[6] K. Swoboda, o. c., S. 37.

трифориум биле конципирани кога градбата на катедралата била кон крајот, односно во почетокот на осмата деценија од XIV век. Со прифаќањето на оваа последна претпоставка за конципирањето на декоративната пластика би можел да се редуцира бројот на вистинските иницијатори за изборот на попрсјата на св. Кирил и св. Методиј. При ова, со хронолошката детерминација, би можеле да бидат елиминирани протомагистерот Матје од Арас, кој умрел 1352 година, надбискупот Ернест од Пардубице, кој умрел 1364 година, и надбискупот Јохан од Јенценштајн, кој бил избран дури по 1380 година. Исто така, како иницијатори на скулптурниот избор можат да бидат елиминирани и управителите на градбата: Леонхард Буско, кој умрел 1350 година, Николаус Холубец, кој раководел со градбата до 1355 година, и Вацлав Радец, кој раководел дури по 1380 година.

По оваа елиминација остануваат како најверојатни иницијатори на скулпторската концепција на избор: пред сè, императорот Карло IV, кој живее до 1378 година, потоа некој од неговите најблиски роднини и, натаму, надбискупот Јохан од Влашим, можеби и управителите на градбата Бенеш од Вајтмил и Андреас Котлик, или, малку веројатно, скулпторот Петар Парлер.

Судејќи според општата претприемчивост на Карло IV и отворањето на иницијативи во сите области на животната активност, би можело да се смета дека одлуката за нарачување на попрсјата на св. Кирил и св. Методиј и нивното поставување ја донесол најверојатно Карло IV, можеби советувајќи се со своите најблиски роднини, а уште поверојатно со дворските советници или со епископот Јохан од Влашим, или со управителите на градбата Бенеш од Вајтмил и Андреас Котлик.

Сега, по изнесувањето на оваа претпоставка, се доаѓа до суштината на прашањата: како нарачувачот, германски император и чешки крал, дошол на мисла за ваков избор и кои биле неговите главни мотиви за ваквата одлука. Одговорот на ова прашање треба да се бара во историските околности и прилики.

Би можело да се претпостави дека германскиот император и чешки крал Карло IV, и покрај тоа што бил роден во Прага, не можел да има големо, развиено чувство за словенопросветителската традиција, не само затоа што потекнувал од луксембуршката династија, туку и затоа што во младите години бил воспитуван на францускиот двор, каде што култот на св. Кирил и св. Методиј или бил одвај познат, или, ако бил познат, бил без значење. Исто така, малку е веројатно дека и останатите членови на фамилијата, странци како и императорот, можеле да му пренесат на Карло IV свое чувство за кирилометодиевската традиција. Меѓутоа, би можело да се претпостави

дека можеби постоела кирилометодиевска традиција среде луѓето што го окружувале императорот, можеби кај веќе умрениот надбискуп Ернест од Пардубице или кај активниот Јохан од Влашим, или кај управителите на градбата Бенеш од Вајтмил или Андреас Котлик, или кај нам непознати дворјани или велможи од чешко потекло. Во ваков случај, ако постоела жива традиција, станува разбирливо зошто Карло IV сакал да ѝ даде место на една значајна политичка компонента за врска со народната средина околу него.

Втора можност е што Карло IV сакал планирано да води компромисна словенска политика. Имено, кога веќе Карло IV за патрон на катедралата го задржал германскиот саксонски светец св. Вит, и кога во поголемиот дел во апсидата и горниот трифориум се претставени ликови на странци, можеби имал намера, давајќи им место на двајцата словенски првопросветители, да реализира една видлива компензација за политичка рамнотежа.

Трета, одлучувачка компонента би била можната препорака или сугестија на некој од надбискупите, којшто ја пренесол традицијата за кирилометодиевскиот култ од местата во внатрешноста на Чешка, Словачка или Моравска, каде службувал во помладите години. Иако нема доволно сигурни податоци за XIV век, би можело да се претпостави и постоењето на култ на светците Кирил и Методиј сред народот и сред свештенството, што допирал по речениот пат и до високата клеричка хиерархија.

На крајот, не би требало да биде занемарена и претпоставката дека, ако ваква традиција и култ на св. Кирил и св. Методиј постоел, можеби постоеле и нивни скулптирани или фрескирани ликови во старата базилика од XI век, што била разурната за да направи место на новата катедрала. И, ако би можело да се мисли на една ваква претпоставка, тогаш би било разбирливо ликовите што биле претставени во старата базилика да бидат реинтерпретирани во новата катедрала од Петар Парлер, според нарачка на донаторот.

Натамошен, мошне важен проблем на ова изложување е прашањето за иконографската провиниенција и за иконографската реалистичност и веризам во изведбата на ликовите на св. Кирил и св. Методиј.

На првото прашање би било едноставно да се одговори ако беа познати незачуваните, а можеби и непостоечките, скулптирани или фреско-ликови од старата базилика. Но, бидејќи тие не се зачувани, па дури не може со сигурност ни да се претпостави нивното постоење, одговорот на ова прашање треба да се бара во друг правец, односно, во компаративната анализа со други постари ликови на св. Кирил и св. Методиј. Ваквата испитувачка ориентација се покажа како сосема исправна, би-

дејќи токму меѓу најстарите претстави на ликовите на св. Кирил и св. Методиј, односно во ликовните прототипови, можеше да се најде иконографската сличност, од која, може да се претпостави, веројатно бил инспириран Петар Парлер.

За најстари претстави на св. Кирил и св. Методиј се сметаат некогаш добро зачуваните ликови во Сан Клементе во Рим, особено во композицијата Претставување на св. Кирил и св. Методиј пред Христос од св. Андреј и св. Климент. Токму во овие ликови, датирани досега во IX век, можеби се зачувани вистинските иконографски типови на св. Кирил и св. Методиј, зашто се најблиску до времето во кое двајцата просветители живееле. Ако навистина се прифати претпоставката дека ликовите од оваа фреско-композиција се од IX век, тогаш ликовите се речиси современи на светите браќа, и може да се изрече мислата дека се можеби дури и портретно верни.

И токму на овие портретно-верни ликови од Сан Клементе најмногу личат ликовите од попрсјата на св. Кирил и св. Методиј. Во споредувањето меѓу ликовите од катедралата Св. Вит со ликовите од Сан Клементе можат да бидат утврдени следниве сличности: За св. Кирил (сл. 3) — елиминирајќи ги ореолот, митрата и брадата — многу очигледни се сличностите во ситната осатура на главата, во долгнавестото и доста мршаво лице, во тесните вилични коски, потоа во нагласените веѓи, во релативно малите очи со сетно-благиот поглед, во редуцираниот тонус на лицето и во набраното чело и слепоочниците. За св. Методиј (сл. 4) — пак елиминирајќи ги ореолот и митрата — многу очигледни се сличностите на бричена брада, во крупната осатура на главата, во поширокото и поменсато лице, во пошироките вилични коски, во овалната бричена брада, во помалку нагласените веѓи, во построгиот поглед на очите и зајакнатиот тонус на лицето. Овие опсервирани детали на сличности, и надвор од општиот впечаток, се дотолку поважни бидејќи не можат да се откријат ниту во една од другите мошне ретки претстави на просветителските ликови до XIV век.

Така, на пример, нема никаква сличност со хипотетичните ликови на св. Кирил и св. Методиј од црквата Сан Клементе во композициите: Кирил (?) пред императорот Михаил III, Кирил (?) покрстува млад човек и во сигурните светечки ликови од XI век во композицијата Пренесување моштите на св. Климент. Исто така, нема сличности ни во подоцнежните изведби во композицијата Откривањето моштите на св. Климент, од Менологот на Василиј II од Ватикан од X век, или во композицијата Св. Кирил и ов. Климент во Св. Софија во Охрид од XI век, ниту во ликовите на св. Кирил и св. Методиј од иконата на св. Никола Скоропомошник од манастирот Дохиар на Света Гора од XII—XIII век. Тоа, всушност, се и сите познати претстави на св. Кирил и св. Методиј сè до XIV век, како што



Сл. 3 — Св. Кирил. Детаљ од фреска во базиликата Сан Клементе во Рим од IX век. Според копија во Понтификалниот институт за христијанска археологија во Рим. Овде според В. Пандурски, Т. IV.

известува последниот известувач на комплексниот проблем на ликовните изобразувања на св. Кирил и св. Методиј.

Во такви околности на установени сличности меѓу ликовите на св. Кирил и св. Методиј во Сан Клементе во Рим и Св. Вит во Прага, сосема умесно се поставува прашањето, каков е патот на пренесувањето на овие иконографски сличности во катедралата Св. Вит, бидејќи е сосема исклучена можноста за чиста случајност при токму ваков збир на слични антропоморфолошки елементи.

Во барањето одговор на ова прашање испитувањето може да се движи само во областа на можните и прифатливите претпоставки, речиси во еднаква смисла како и за претходно разгледаниот проблем — за изборот од нарачувачот. Во досегашните согледувања на познатите податоци за вистинските околности на иконографското влијание од фреските на Сан Клементе во Рим потребно е да бидат размотрени следниве неколку компоненти.

Постои, најнапред, хипотетична можност, што не би требало да биде сосема занемарена, Петар Парлер да работел според концепција за иконографското формирање на ликовите на св. Кирил и св. Методиј, наоѓајќи пример во, за нас непознатите, скулптирани ликови или фрески од старата, тогаш урната катедрала на Храдчани, или од некоја друга стара, сега непостоечка црква во Прага. Разбирливо, за ваквата претпоставка е неопходен предуслов тие стари ликови во старата катедрала, по некој неизвесен пат, да добиле иконографско влијание од ликовите во Сан Клементе во Рим. Меѓутоа, ни за постоењето на ликовите од старата катедрала ни за врските со Сан Клементе нема никакви податоци и затоа оваа претпоставка останува во сферата на барањето хипотези.

Постои, натаму, можност Петар Парлер да ги вајал ликовите според некој иконографски прирачник со ликовни примери или со текстуални упатства за ликовите, или според ракопис со минијатури. Разбирливо е дека и овде ваквата хипотеза е обусловена од околноста таквите споменати прирачници да биле работени под влијание на прототипите ликови на св. Кирил и св. Методиј во Сан Клементе во Рим. Меѓутоа, од разбирливи причини ова размотрување, како и она претходното, е само редукциона хипотетична анализа, бидејќи нема податоци за стварно постоење ниту на такви прирачници ниту за нивната врска со Сан Клементе во Рим.

Понатаму, би можело да се претпостави дека Петар Парлер ги изработил ликовите според описите на некои современици прелати коишто имале прилика да одат во Рим и во Сан Клементе. Бидејќи Петар Парлер е автопортретно претставен во ист ред и заедно со управителите на градбата, со надбискупите и со кралот, неговиот евентуален известувач може да се бара



Сл. 4 — Св. Методиј. Детаљ од фреска во базиликата Сан Клементе во Рим од IX век. Според копија во Понтификалниот институт за христијанска археологија во Рим. Овде според В. Пандурски, Т. IV.

меѓу луѓето од овој ранг. Така, на пример, надбискупот Ернест од Пардубице и Јохан од Влашим веројатно патувале во Рим, по свои црковни обврски, во време меѓу 1352 година, кога Петар Парлер ја започнал својата работа на катедралата, и 1375

година кога Петар Парлер ги поставил ликовите на св. Кирил и св. Методиј. Се разбира, оваа претпоставка не може со сигурност да се потврди бидејќи, меѓу другото, во ова време понтификатот е во Авињон.

Меѓутоа, се чини, е надвор од сомневање дека надбискупот Ернест од Пардубице и некои членови на кралската фамилија биле во Рим 1355 година при крунисувањето на Карло IV за император. Овој престој во Рим на некои принцови, принцези, дворјани, надбискупи, високи свештеници и други можеби бил прилика за визита на црквата Сан Клементе и избор на ликовите на св. Кирил и св. Методиј, за нивно иконографско уточнување. При ова не треба да биде исклучена ни веројатноста самиот император и крал Карло IV да ги видел портретите на светите браќа и тогаш да донесол одлука за нивното изобразување, по што и самиот тој да му ги дал на Петар Парлер деталните објаснувања за иконографските одлики на светите браќа.

На крајот, доста веројатна е и можноста самиот Петар Парлер во некоја прилика да патувал во Рим меѓу 1352 и 1354 година, или меѓу 1356 и 1375 година, и потоа според лична опсервација да ги реинтерпретирал портретните карактеристики на светите браќа. Меѓутоа, секако не треба да биде сосема исклучена ни можноста дека Петар Парлер можел да биде и член на императорската придружба во Рим 1355 година, за каква претпоставка дава право неговото рангирање меѓу попрсјата во ист ред со императорот, со принцовите и со принцезите. Тогаш во таа прилика Петар Парлер можеби ги видел ликовите на светите браќа и дваесет години подоцна ги интерпретирал според сеќавањата.

Која од овие неколку претпоставки е најприфатлива е тешко да се определи, но тоа веќе и не е битно. Важно е, а тоа беше и целта на изложувањето на сите овие претпоставки, да се укаже на неколку вистински можности за посредно или непосредно контактирање на луѓето, за реализирање на влијанието од иконографските типови на св. Кирил и св. Методиј од Сан Клементе во Рим во креирањето на ликовите на светите браќа во Храдчанската катедрала.

Еден друг, натамошен проблем од интерпретацијата на светите браќа во Прага исто така заслужува внимание. Тоа е прашањето за причината што св. Методиј е рангиран пред св. Кирил, поблизу до средиштето на апсидата, поблизу до Христос и, соодветно, на позначајно место од св. Кирил. На ова прашање треба да се гледа од аспект дека во сегашниот кирилометодиевски култ Кирил има прво, и според тоа, и позначајно место. Одговорот на ова прашање би можел да се бара во три претпоставки.

Првата претпоставка би била: дека св. Методиј е ставен на прво и позначајно место заради едноставната причина — тој е постар брат. Втората претпоставка би била дека во XIV век можеби за позначајна личност бил сметан св. Методиј. Третата претпоставка е дека Петар Парлер бил, и при ова разместување, повлијаен од фреската во Сан Клементе во Рим каде што е св. Методиј претставен прв по ред од лево на десно односно од десната страна на Христос.

Во сите натамошни претстави на св. Кирил и св. Методиј има, инаку, голема разновидност. Така, на пример, во фреската Пренесување на моштите на св. Климент во Рим, св. Кирил е претставен прв, од десната страна на папата. На иконата на св. Никола Скоропомошник св. Кирил е претставен погоре, над св. Методиј. Во минијатурата на Рускиот Кенигсбершки летопис, од XV век, е претставен прво св. Кирил. Меѓутоа, на гравирата од XVI век од Оломоуц е претставен најнапред св. Методиј, иако текстот започнува со името на св. Кирил; иста таква диспозиција треба да е на втората гравира од Оломоуц, од XVII век. Во натамошните претстави, особено бројни во XIX век, речиси насекаде е претставен најнапред св. Кирил, а потоа св. Методиј.

Во светлината на портретната вистинитост на светите браќа, соодветно со онаа од Сан Клементе, се наложува потреба да бидат разгледани следниве три нови прашања: 1. Каква била возраста на светите браќа во време на големата активност и во време на нивната смрт, и на каква возраст се претставени во Прага? 2. Каков е односот на уметниците-интерпретатори кон хиератизацијата, односно кон нивната епископска и архиепископска сановност и чин и кон соодветните атрибути? 3. Каков е односот на уметниците кон канонизацијата, односно кон атрибутите на светечкиот култ на браќата?

На првото прашање од овој комплекс, на односот меѓу стварната возраст на светите браќа и возраста во претставите, би можело да се одговори со следниве констатации. Петар Парлер ги претставил св. Кирил и св. Методија во Храдчанската катедрала на возраст меѓу 40 и 50 години, што е прилагоден соодност меѓу интерпретацијата и стварноста, бидејќи св. Кирил умрел на 42 години, а во таа претпоставена 869—870 година св. Методија имал 50 години. На релативно блиска возраст се ликовите на светите браќа во Сан Клементе во Рим во композицијата Претставувањето на св. Кирил и св. Методиј пред Христос, и покрај тоа што е во композицијата св. Кирил со брада. На таква релативна блиска возраст се и ликовите на светите браќа од минијатурата во Менологот на Василиј II, потоа ликовите на св. Кирил од Св. Софија во Охрид, на иконата Св. Никола Скоропомошник, на Рускиот Кенигсбершки летопис и на гравирата од Оломоуц од XVII век. Подоцна, во бројните изо-

бразувања на св. Кирил и св. Методиј од XIX век, ќе се отстапи од ваквото иконографско определување на возраста и светите браќа ќе бидат претставувани најчесто на поголема возраст од шеесет или седумдесет години.

На второто прашање, односно за интерпретацијата на атрибутот на нивниот епископски чин, би можело да се одговори во смисла дека неговото прикажување е неизедначено. Имено, во сите претстави од IX, X, XI, XII и XIII век светите браќа немаат ни бискупски митри ни епископски круни. Прво изобразување со видливо нагласен бискупски атрибут се попрсјата од Храдчанската категрала. Подоцна, пак, со митри се претставени светите браќа на гравирата од Оломоуц од XVI век и другата гравира од Оломоуц од XVII век (во текстовите под ликовите стои дека се светите браќа архиепископи Велехрадски). На претставите од XVIII век светите браќа често се претставени гологлави, додека во повеќето изобразувања од XIX век браќата се претставени со византиски епископски круни, монашки наметки, или алтернирано. Од оваа многулика разновидност во прикажувањето на атрибутите е евидентно дека иконописците или малку ги познаваат иконографските прототипови на светите браќа или не се сигурни дали треба да ги претстават со епископски, односно бискупски атрибути, или без нив.

И за одговорот на третото прашање, односно за прикажувањето на светечкиот атрибут-ореолот, постои очигледна неизеднаHeност. Така, на пример, во композициите со неуточнети идентификации, Кирил (?) пред византискиот император Михаил III и Кирил (?) покрстува млад човек, св. Кирил има ореол. Меѓутоа, во композицијата Претставување на св. Кирил и св. Методиј на Христос, браќата немаат ореоли. Во охридската црква Св. Софија св. Кирил е прикажан со светечкиот атрибут-ореолот. На иконата на св. Никола Скоропомошник светите браќа имаат ореоли. И подоцна од XIV век, од Парлеровите попрсја наваму, св. Кирил и св. Методиј се претставени со ореоли во Рускиот Кенигсбершки летопис и во оломоуцката гравира од XVII век. Уште подоцна, во историските композиции од XIX век, светите браќа повеќепати се претставени без ореоли, додека на сите други претстави со религиозна намена: на икони, фрески и al secco, се прикажани со ореоли. Од оваа неизедначеност во прикажувањето на ореолот е очигледно дека уметниците-интерпретатори само во првите векови по смртта на светите браќа се во недоумица дали да ги претстават со светечки атрибути, додека подоцна ореолот станува составен дел на, речиси, сите изобразувања.

Во обласга на други интересни прашања, за одредување на стилското и уметничкото место на ликовите на св. Кирил и св. Методиј, несомнено е потребна и една споредбена анализа

со другите ликови што ги креирал Петар Парлер во Храдчанската катедрала. Во смисла на вредноста на другите скулптирани ликови може, без сомнение, да се констатира дека Петар Парлер е апсолутно инвентивен во креирањето на ликовите и, секако, портретно верен при изобразувањето на современите кралеви, кралици, принцови и принцези од долниот трифориум. Меѓутоа, и вон од оваа веројатно потребна форма, сите ликови од долниот и од горниот трифориум имаат и определени вајарски обележја препознавачки во фактурата на Петар Парлер, но и извесни видливи разлики.

Пред сè, една споредба на аглите од наведнатоста на попрсјата, што е констатирана кај св. Кирил и св. Методиј, може да укаже на следниов заклучок. Попрсјата на членовите од кралската фамилија и живите достоинственици од долниот трифориум се, речиси, поставени во вертикална оска и без наведнатост, бидејќи тоа го овозможува ѕидот на кој се зацврстени. Освен тоа, половината од овие попрсја се сместени во ниши екскавирани во камениот блок од ѕидот. Само по исклучок некои глави од попрсјата се издадени малку понапред, заради карактерот на ликот.

Сосема поинаква е положбата со попрсјата на Христос и светците од горниот трифориум, коишто се сите наведнати напред заради обусловеноста на просторот. Разликата меѓу нив во оваа смисла е незнатна, а кај св. Војтјех, Св. Кирил и св. Методиј произлегува од бискупските митри заради кои поголемата наведнатост овозможува да се реализира дистанцата на длабочинските планови. Многу близок случај е и кај Христос, каде наведнатоста е условена од димензиите на ореолот.

Петар Парлер во димензионирањето на попрсјата е толку разновиден, што е очевидно дека неговата инвенција е во тесна врска со веристичката опсервација и реалистичната концепција на изведбата. Така, на пример, Петар Парлер, речиси, кај секое попрсје дава индивидуална широчина и кренатост на рамената, индивидуална полнотија на градите, своевидна веристичка дебелина и должина на вратот и индивидуална големина и моделираност на главата. На овој начин скулпторот постигнува официјално, достоинствено држење и став кај кралот и принцовите, грациозност кај кралиците и принцезите, благост кај надбискупите, сериозност кај управителите на градбата и визионерски ликови во автопортретот на Петар Парлер и во портретот на Матје од Арас. Сите овие изразни форми би биле достатни за карактерно и општествено одбележување, но, и покрај ова, Петар Парлер на своите гради ставил, врз амблемска подлога, градителски знак на правоаголна винкла, а на Матје од Арас циркла за кружници.

Една споредба на атрибутите на св. Кирил и св. Методиј со останатите многубројни ликови од долниот и горниот три-

фориум би можела да упати и на интересни констатации и заклучоци. Така, на пример, ореоли имаат сите свети ликови од горниот трифориум, бискупски митри имаат двајца надбискупи од долниот трифориум и св. Војтјех од горниот трифориум, додека еден од надбискупите од долниот трифориум има прелатска капа. Негувани и израстени бради имаат: кралот Карло IV, Јохан Хајнрих од Моравска, Вацлав од Луксембург, Јохан од Луксембург, архитектите Петар Парлер и Матје од Арас, а од горниот трифориум Христос, св. Сигисмунд и св. Вацлав. Бричени бради, како св. Кирил и св. Методиј, од долниот трифориум имаат трите надбискупи: Ернест, Јохан и Јоханес и четирите управители на градбата: Вајтмил, Котлик, Буско и Холубец, а од горниот трифориум: св. Вит, св. Прокоп и св. Војтјех. Поради ваквата различност брадата овде не би можела да се смета како знак за достоинство, бидејќи три надбискупи и пет управители на градбата од долниот трифориум, како и петмина светци од горниот трифориум, имаат бричени бради. Долги коси имаат, освен мажите од кралската фамилија и управителот на градбата Вајтмил, двата протомагистри, Христос, св. Вит, св. Сигисмунд и св. Вацлав. Интересно е да биде одбележано дека овие мажи што се без брада, речиси, сите имаат куси коси: надбискупите Ернест, Јохан и Јоханес, двајца управители на градбата и светците Прокоп, Војтјех и светите браќа.

За да претстави индивидуализирани и карактеризирани ликови, Петар Парлер ѝ посветува вистинско внимание на основната осатура на ликовите. Така, на пример, Карло IV има релативно ненагласена осатура во јагодичните коски; Јохан од Луксембург има нагласени јагодични и челни коски; особено нагласена осатура на челото и во виличните коски има управителот на градбата Радец, а протомагистерот Матје во јагодичните коски. Видлива правилност на осатурата имаат Христос, св. Сигисмунд и св. Вацлав. Во ваква светлина е разбирлив индивидуалниот пристап на Петар Парлер кон осатурата на св. Кирил и св. Методиј.

По однос на мускулниот тонус, Петар Парлер, исто така, е забележливо индивидуално разновиден. Доработен тонус на образите, усните и брадите скулпторот им дава на, секако портретно-верните но и веројатно разубавените, женски ликови од кралската фамилија во долниот трифориум. Очигледно, скулпторот не го запоставил и тонусот на машките ликови, но кај нив, како и кај светите браќа, тонусот е, изгледа, прилагоден кон портретните и карактерните особености на светечките, кралските или граѓанските ликови.

Петар Парлер со навистина реалистична штедрост ги карактеризира ликовите на св. Кирил и св. Методиј, со длабоки брчки на лицето, за што е веќе зборувано. Меѓутоа, Петар Пар-

лер, на друга страна, свесно концесионира разубавувајќи ги машките и женските ликови од кралската фамилија, што ги претставил без ниедна брчка на челото или околу очите. Сосема разбирливо е што скулпторот ги претставил женските ликови од кралската фамилија веројатно портретно верни, но млади, свежи и ведро разубавени. Во оваа смисла е помалку сфатливо дека низ таков ист пристап Петар Парлер ги прикажувал и машките ликови од кралската фамилија. Само Јохан од Луксембург е претставен со одвај намрешкано чело, додека кралот Карло IV, кој во време на поставувањето на попрсјето имал 60 години, е претставен со глатко лице и опната кожа, како да има само 30 години. Во претставите на ликовите од некралско потекло Петар Парлер е послободен. Така, на пример, надбискупот Јоханес од Јенценштајн и градежните управители Котлик и Буско имаат малку брчки на челото. Од друга страна, сосема е јасно дека многу строгиот и многу сериозниот лик на управителот на градбата Радец не можел да биде претставен со брчки околу очите, бидејќи најверојатно тој никогаш не се смеел. Занимливо е дека без брчки се претставени ликовите на Христос, Марија, св. Вит, св. Сигисмунд, св. Људмила, св. Вацлав и св. Војтјех. Единствен лик со бори на челото и околу очите (помалку од св. Кирил, а повеќе од св. Методиј) е св. Прокоп. По сета оваа споредбена анализа следи заклучок дека Петар Парлер знаел совршено да се служи со сите скулпторски изразни средства: осатура, тонус и брчки, за да биде оживена портретната верност и карактеризацијата на ликовите. Меѓутоа, скулпторот се служи со овие изразни средства само кога е сигурен дека нема да ја навреди суетата на живите моќници или на нивните роднини. Накусо речено, Петар Парлер е талент за почитување, но којшто во интерпретацијата понекогаш е принуден да прави отстапки кон идеалната убавина, според молчеливите пропозиции на нарачувачот.

Една од многуте важни присутни карактеристики во ликовите на Петар Парлер е насмевката во сите градации на интензитетот. Оваа вистинска насмевка на благост и добрина што Петар Парлер ја предава во ликот на св. Кирил, ја фиксира и во некои други од долниот и горниот трифориум. Така, на пример, кралот Карло IV и Јохан Хајнрих од Моравска се насмевнати со сосема малку отворена уста, но овде повеќе во израз на спокојно самозадоволство. Женските ликови на Елизабета од Померанија и Ана од Пфалц се умерено, достоинствено и официјално насмевнати, точно како со наместен израз на добрина во дворската конвенционалност. Наместена насмевка, како од позирање, имаат Елизабета од Чешка, Вацлав IV и Јохан од Баварска. Сите тројца надбискупи имаат насмевки на повеќе навестена пастирска благост.

Без нагласени насмевки, иако не без соодветна благост на усните и на лицата, се другите ликови. Така, на пример, иако со подотворена уста на заинтересираност за светот околу неа, но без насмевка, е Ана од Швајдниц. Сосема без насмевка, во сериозна официјалност, иако без строгост на ликот, се претставени Бланка од Валоа, Вацлав од Луксембург и Јохан од Луксембург. Четирите управители на градбата се сериозни без насмевка, додека петтиот — Радец, е претставен со сета сериозност на стегната уста и затегната мускулатура на лицето. Без насмевка и, речиси, со тажни ликови се претставени двата протомагистри Петар Парлер и Матје од Арас. Без насмевка, но со градирана благост во изразот на устата и на лицето, се претставени Христос и Марија, св. Вит, св. Сигисмунд, св. Људмила, св. Прокоп и св. Војтјех.

Волуминозноста е, речиси, еднаква за сите ликови на попрсјата, што главно излегуваат за 3/4 од фонот, некои повеќе други помалку. Само главата на Христос е до половина излезена од фонот, односно од ореолот, што произлегува од заемната обусловеност меѓу длабочината во темето на арката и од наголемените димензии на ореолот и на главата. Инаку, пластичноста и волуминозноста на образите, носовите, устите и брадите во сите ликови, и од долниот и од горниот трифориум, е вонредно висока и снажна. Оваа волуминозност е, заедно со вајарската доработеност на деталите, една од основите на реалистичноста во изобразувањето. Другата основа е извесната натуралистична компонента, која Петар Парлер не сакал сосема да ја изостави. Таа суптилна натуралистичност е видлива во нешто поголемата подгоеност на образите на некои женски ликови од кралската фамилија, на некои ликови од надбискупите и од управителите на градбата. Третата основа на реалистичната инвентивност се наоѓа во креативната измена на положајот на главите. Така, на пример, Ана од Швајдниц и Бланка од Валоа, Елизабета од Чешка и Јохана од Баварска, имаат глави свртени малку на левата страна. За освежувачка разлика Петар Парлер ги претставува Јохан од Луксембург и Вацлав IV со глави свртени малку на десната страна. Другите глави се поставени ортогонално кон гледачот, со исклучок на главата на управителот на градбата — Холубец, чијашто глава е кревната угоре. На крајот, во реалистична опсервација и интерпретација треба да се категоризира и минуциозната доработеност на косите, мустаќите и брадите, со потполна индивидуална разновидност за секој машки или женски лик, за што веќе еднаш е речено.

Надвор од сево ова, одделно внимание заслужува прашањето во колкава мерка Петар Парлер успеал да ги претстави св. Кирил и св. Методиј антрополошки различни од другите ликови. Се чини, на пример, дека Петар Парлер го претставил

Христос со лик на ориентален провениент, не само заради атрибутите на брадата, туку и заради релативно долгнавестото лице, до чии рабови одат аглите на очите и краевите на веѓите, под кои е навистина маркантниот нос. Натаму, можеби успеал Петар Парлер во извесна мерка, и покрај портретната верност, антрополошки да ги дистингвира некои машки ликови од кралската фамилија како странци, за разлика, можеби, од чешките ликови на некои од надбискупите и од управителите на градбата. Во вакква светлина на творење, Петар Парлер се обидел можеби да предаде византиски ликови на св. Кирил и св. Методиј, кои само со густите веѓи, релативно долгнавестите лица и маркантните носеви треба да остават впечаток за ликови на Византијци, но не многу впечатливо, бидејќи се лишени од главните ориентални обележја: бради и мустаќи.

Разбирливо, едно вакво комплексно разгледување на сите вткаени компоненти би имало уште прашања кои би барале одговори што можат да се изнајдат. Најважни меѓу нив би биле, всушност, две прашања, речиси, истородни по својот карактер. Првото се однесува за стилските узори на Петар Парлер при вајарското решавање на формите, а второто се однесува за простирањето на скулпторското влијание на Петар Парлер врз следбениците.

Овие прашања би биле битни и би го интересирале секој оној проучувач кој се занимава со готичката пластика општо, или со германската или чешката пластика, односно со пластиката од XIV век во овие земји. Исто така, овие прашања би биле интересни и за оние проучувачи кои се занимаваат со уметничката активност на фамилијата Парлер, со самиот Петар Парлер, со неговите синови или, пак, со катедралата Св. Вит. Секој од споменатите проучувачи не би можел да ги заобиколи овие две прашања и да направи најтемелни истражувања за да даде опширни и точни одговори. Меѓутоа, за материјата на св. Кирил и св. Методиј сметам дека овие прашања не се битни и затоа ќе дадам само сумирани одговори.

Несомнено дека сите стилски испитувања за скулпторските узори од постари споменици што влијаеле врз Петар Парлер водат кон мајсторите на скулптурите од катедралите во Бамберт и Наумбург, каде што многу рано во XIII век се јавува не само високо моделирана волуминозност и анатомска реалистичност во доработеноста на главите, туку и многу развиена разновидност на индивидуалната изразност на лицата. Петар Парлер можеби имал можност да ја види пластиката од Бамберг и Наумбург, но ако биде ова исклучено, останува можноста скулпторот посредно, преку татко му Хајнрих, кај кого работел, да се запознал со оваа инвентивна концепција и тоа секако бил стилски никулец што се развил во низата реалистични ликови во Храдчанската катедрала.

На второто прашање одговорот може да се даде со повеќе сигурност. Имено, иако некои проучувачи се во расчекор по однос на имињата на архитектите и скулпторите — синови на Петар Парлер (едни проучувачи ги наведуваат: Вацлав, Јан и Павел — други: Вацлав, Јан и Михаел), веќе е познато дека тие како архитекти и скулптори работеле на довршувањето на Храдчанската катедрала, на катедралата на Св. Стефан во Виена, на катедралата Раѓање Богородично во Милано, на цистерцитскиот манастир во Златна Корона, на катедралата во Улм, на катедралата во Фрајбург во Брајсгау, на катедралата во Страсбур, на црквата Св. Богородица во Краков и на Кралскиот градец во Будим. Општата концепција на Петар Парлер, се наведува, укажала влијание и врз спомениците од нашата земја, на пример, во Словенија на црквите на Хајдина, на Птујска гора и во Крањ, а во Хрватска на скулптурата на северниот ѕид на загрепската катедрала и на скулптурата на јужниот портал на црквата Св. Марко во Загреб.

Надвор од овие дигресии во изложувањето, а по однос на суштинските проблеми за св. Кирил и св. Методиј, нужно е да бидат видени и фиксирани најважните и битните вредности што ја побудуваат потребата од вакво внимание кон попрсјата на св. Кирил и св. Методиј во Храдчанската катедрала.

Пред сè, во иконографска смисла, ликовите од Храдчанските попрсја се единствени досега познати изобразувања блиски на прототените ликови на св. Кирил и св. Методиј од Сан Клементе во Рим. И ако, навистина, ликовите во Сан Клементе се најблиски до времето на боравењето на светите браќа во Рим, и заради тоа живописецот имал можност да ги направи портретно верни, тогаш се и ликовите од попрсјата навистина портретно блиски.

Втора, значајна вредност што произлегува од испитувањата на Храдчанските попрсја се наоѓа во фактот дека тие пополнуваат една празнина во хронолошката низа на интерпретации. Имено, меѓу ретките ликовни претстави на светите браќа во средните векови досега не е познато ниту едно изобразување од XIV век, и затоа овие попрсја се јавуваат како значајна алка во низата на вакивите претстави.

Општо оценето, сè до XIX век светите браќа се претставувани исклучиво во сликарска изразна форма: фрески, ракописни слики и икони. Инаку, до доцниот период, во тек на илјада години, нема ниту една, досега позната, скулпторска интерпретација. Затоа Храдчанските попрсја на светите браќа можат засега да се сметаат не само за прва скулпторска претстава воопшто, туку и за единствена сè до XIX век. Освен сево ова, никако не треба да биде занемарен фактот дека овие попрсја се значајни и заради тоа што во нив за првпат се јавуваат бискупските хиерархиски атрибути на светите браќа.

На крајот, во заклучок, треба да биде особено нагласено дека, освен споменативе значајни вредности, попрсјата на светите браќа се поставени на најзначајното место меѓу сите нивни претстави изобразени во средновековните споменици.

Особено е значајно што ним им посветил внимание Карло IV, германски император и чешки крал, и дека најверојатно го конципирал нивното место во секој однос. А тој однос е, најнапред самата Прага, во XIV век, многу значаен град, не само како средиште на Чешката, туку и на Германската држава. Односот на императорот Карло IV се согледува, натаму, и во изборот на местото на поставувањето на ликовите. Возвишението Храдчани е далеку поважен дел на Прага од Вишехрад или тогашните квартови Мала Страна, Старо Место или Ново Место, зашто Храдчани е место на императорскиот двор и Катедралата. И во овој катедрален простор попрсјата на светите браќа не само што се наоѓаат во олтарот, туку се поставени над императорот Карло IV и во еден ред со Христос и Марија. Затоа може, без преувеличување, да се заклучи дека ова е највисокиот начин на уважувањето на култот на светите браќа и најпочитуваното место со нивни интерпретирани ликови во целиот христијански свет.

Konstantin PETROV

## DEUX BUSTES EN HAUT-RELIEF DE SAINT CYRILLE ET DE SAINT MÉTHODE DATANT DU XIV SIÈCLE

(R é s u m é)

Depuis longtemps la question de l'importance de l'oeuvre de saint Cyrille et de saint Méthode a suscité un intérêt constant parmi le monde scientifique et il est compréhensible qu'il existe une oppulente littérature qui traite ce problème. Dans cette profusion de publications sur les différents aspects de cette matière, est particulièrement intéressante la littérature qui consacre une attention exclusive à la création artistique de saint Cyrille et de saint Méthode. Cependant, malgré le grand nombre de savants intéressés et l'ampleur de leurs études, jusqu'à présent chez les peuples slaves méridionaux il n'existe pas de publications sur les deux bustes en haut-relief des deux apôtres slaves du XIV siècle.

Les bustes, qui se trouvent dans la cathédrale de saint Vit de Hradtchany à Prague, dans le triforium supérieur — au dessus de la galerie déambulatoire, ont été éxécutées par Peter Parler, selon des livres de comptes de 1375, et probablement comme la réalisation de la conception du roi Charles IV, qui avait des motifs historiques-politiques, culturels et religieux pour une telle idée.

En cherchant les ressemblances et le prototypes iconographiques, on peut constater que les visages de saint Cyrille et de saint Méthode sont

extraordinairement proches à la conception iconographique exprimée dans les plus anciennes figures des saints du IX siècle de Saint Clément à Rome.

Les valeur essentielles et les plus importantes de ces bustes, que l'on doit faire ressortir, sont les suivantes. Les bustes de Hradtchany sont les seules créations connues jusqu'à présent, qui sont proches aux portraits protogènes de saint Cyrille et de saint Méthode de Saint Clément à Rome. Les bustes de Hradtchany complètent un vide dans la série chronologique des interprétations, car parmi les rares présentations artistiques de saints frères du Moyen-âge, on n'en connait aucune du XIV siècle. On peut considérer les bustes des saints frères de Hradtchany non seulement comme la première réalisation sculpturale, mais également comme l'unique jusqu'au XIX siècle. À la fin, il faut constater que ces bustes sont situés à l'emplacement le plus important parmi les monuments médiévaux et cela représente l'expression de la plus haute véneration du culte des saints frères dans l'art médiéval.

Иван МИКУЛЧИЌ

# ДОЦНОРИМСКИ ГРОБОВИ ОД СКУПИ

Археолошките ископувања на античкиот локалитет Скупи, на периферијата од денешно Скопје, сè уште не се вклопени во некоја поголема и континуирана истражувачка програма. Во текот на последните две децении е започнато сондирање и откопување на повеќе објекти во римскиот град, меѓутоа, овие работи не се приведени до крај.[1]

Во текот на 1970 и 1971 година ископувањата беа насочени кон следнава цел: да се фиксира источната периферија на градот, која дотогаш не била воопшто позната, и да се потврди постоењето на некропола од таа страна на градот.[2] Со сондирањето е утврдена позицијата на југоисточната линија на градскиот ѕид и констатирано постоење на широк одбранбен ров пред овој ѕид. Откриена е источната некропола и фиксирани се во најголем дел контурите на истата.[3]

Во текот на IV век оваа некропола го достигнала својот најголем обем и служела, несомнено, како главно градско гробиште. Тогаш некрополата зафаќала површина од околу 18—20 хектари и претставувала една целина, испрекината наместа само со конфигурацијата на теренот. Меѓутоа, во раноримско време тука егзистирале две помали и густи групи на

---

[1] Сите овие ископувања досега не се одбележани ниту во претходните извештаи. За повоените акции види: Б. Алексова, Скупи, Археолошки преглед (натаму А. П.), бр. 1, Београд 1959, 116; — Н. Шуковиќ, Скупи, А. П. 2, 1960, 96; — В. Соколовска — Н. Шуковиќ, Најнови наоди од Скупи, Зборник на Археол. музеј III, Скопје 1961, 27—34.

[2] Во организација на Музејот на град Скопје, а под раководство на потпишаниот. Стручниот дел на екипата — соработниците на потпишаниот — го сочинувале во 1970 г.: А. Керамитчиев и Р. Пашиќ од Археол. музеј во Скопје, В. Битракова од Н. музеј во Охрид и Д. Симоска од Н. музеј во Битола; во 1971 г.: Д. Кораќевиќ од Градскиот музеј и Г. Спасовска од Градскиот завод за заштита на спомениците, Скопје. Техничката и фото-документација на теренот ја снимил и изработил потпишаниот, исто така и илустративните прилози во овој труд.

[3] Претходни извештаи од потпишаниот: Скупи — Источна некропола и ј/и сектор градског бедема, А. П. 12, 1970, 134—141; исто, А. П. 13, 1971, 43—54. Овие истражувања накратко ги прикажав и во трудот: Територија Скупа, Жива Антика XXI—2, Скопје 1971, 463—484.

гробови, кои меѓусебно биле одвоени (некрополи на автохтоните перегрини и на странците — ориенталци; сп. сл. 1).

Откопани се вкупно 226 антички гробови (и 30 доцносредновековни). Од нив, 105 гробови потекнуваат од доцноримско време (од крајот на III до во V век). На ова место прикажувам само 30; всушност, оние гробни целини кои можат со сигурност да се датираат и кои пружат материјал интересен од повеќе аспекти. Исто така и ограниченоста на просторот оневозможува овој толку обемен материјал да биде прикажан во целина во овој текст.

Овие гробови заслужуваат внимание од повеќе страни: во обемот на некрополата одразена е големината на градот. Густината на гробовите од одделни епохи, нивното групирање, како и возраста на умрените, се социолошки и демографски показатели. Типовите на гробните конструкции и карактерот на подвижниот материјал се одраз на сепулкралните обичаи и верската припадност. Тие укажуваат на одредени културни влијанија отстрана, на социјалната положба на умрените, на етничкото шаренило во Скупи од тоа време.

Досега, на подрачјето на С.Р. Македонија откриени се повеќе стотини доцноримски гробови; тие станаа еден од најчестите наоди на теренот.[4] Меѓутоа, сиот тој огромен материјал во најголем дел е загубен за науката — тоа се случајни наоди, раскопани од нестручни лица кои прибрале само мал дел од податоците и по нешто од подвижниот материјал во нив. Под стручен надзор откопан е досега помал број некрополи или единечни гробови и тоа често, само делумно. Меѓутоа, и оваа граѓа не е публикувана целосно.[5] Исклучок е бесомнено само југозападната некропола во Стоби.[6]

---

[4] За меѓународниот корпус Tabula Imperii Romani (лист Naissus, во печатење) успеав да соберам и прикажам преку 500 некрополи или осамени групи на гробови од римско време на подрачјето на С. Р. М. Освен малиот број раноримски некрополи, останатите се доцноримски.

[5] Преглед на оваа литература досега не е составен. Во главни потези, тоа би била: Д. Вучковиќ, Античка Демир Капија, Старинар Н. С. XII, Београд 1961, 243, 244;— иста, Римски двојни гроб из Доброг Дола, Старинар VII—VIII, 1956/57, 293—298. — Б. Јосифовска, Римска гробница из Рокомије, Год. зборник на Филоз. фак., кн. 12, Скопје 1959, 197—212; — иста, Две позноримске гробнице из Драчева, Ж. А. VI—2, Скопје 1956, 277—292. В. Битракова, Римски гроб од Зајас, Зборник на Археол. музеј IV—V, Скопје 1966, 95—97; — иста, Претор, Преспа, А. П. 9, 1967, 118; — иста, Голем Град, Преспа, А. П. 9, 147. — А. Керамитчиев, Споменици од с. Браилово — Прилепско, Зборник А. М. III, Скопје 1961, 45—51; — исти, Доцноримска гробница од Побужје, Скопско, Ж. А. XIII—XIV, 1964, 143—148. — Б. Бабиќ, Бакалица и Ташачица, Прилеп, А. П. 3, 1961, 97—100; — исти, Пештерица — Ореовец, Прилеп, А. П. 7, 1965, 131—133.

[6] И. Микулчиќ — В. Даутовска, Стоби, А. П. 7, 1965, 126—128. — J. Wiseman — Dj. Mano—Zisi, Excavations at Stobi, AJA Vol. 75, 1971, 403—406; — исти, ibidem, AJA Vol. 76, 1972, 413—417; ibidem, AJA Vol. 77, 1973, 401—402. — И. Микулчиќ, West Cemetery — Excavations in 1965, Studies in the Antiquities of Stobi, Vol. I, Beograd 1973, 61—95. — A. Wesolowsky, Burial Customs in the West Cemetery, Stobi, Vol., I., 1973, 97—142.

Затоа доаѓаме до една спротивност: од целата античка епоха кај нас, доцноримската епоха, односно само IV век, пружаaат повеќе гробни наоди од сите други векови вкупно. А сепак, ние речиси ништо не знаеме за овој период. Согледувајќи го сето ова, подобро ќе ја сфатиме и актуелноста на материјалот и проблематиката изложени во овој текст.

Во излагањето, гробните целини се групирани според постојните типови — во зависност од начинот на кој се градени. На тој начин постигната е подобра прегледност и значно е намален дескриптивниот дел од текстот. Исто така, во дескрипцијата се употребени повеќе кратеници — за оние податоци кои често се повторуваат.

Во уводниот текст, за секој гробен тип одделно, прикажани се аналогии и извлечени се заеднички обележја за цела таква група.

Анализата на подвижниот материјал и заклучоците, што произлегуваат оттука, дадени се на крајот од вкупниот текст.

## I. САРКОФАЗИ И ЅИДАНИ ГРОБНИЦИ

Тргнувајќи од самиот начин на кој се градени овие гробови, и од материјалот што е употребен за тоа, станува јасно дека ова се гробови на горните социјални слоеви. Тоа го потврдуваат и гробните дарови, доколку истите не се ограбени. Токму овој тип гробови бил цел на редовни ограбувања, уште во времето кога истите се закопани, а страдале и од бројните варварски провали во наредните векови.

Од ова време потекнуваат 2 саркофага (бр. 199 и 200; в. сл. 6). Исти вакви саркофази се јавуваат на Источната некропола во Скупи релативно рано (гроб 174 — време на Флавијци; гроб 109 — ран II век)[7]. И на северната периферија на оваа некропола, на доминантното плато источно од градската акропола, од порано се раскопани и разбиени во делови 2 или 3 саркофази од ист тип. Овие лежат во зоната на гробниците од доцниот IV и V век и несомнено не се постари од IV век.

Со исклучок на гробот 174, останатите саркофази претставуваат упростена варијанта на малоазиски тип, најраширениот тип саркофази во источната половина на Царството. Овој тип доминира и во балканските провинции.[8]

---

[7] Истите ги прикажав во трудот: Раноримски скелетни гробови из Скупа, Старинар XXIV—XXV, 1973/74.

[8] Преглед на наодите од подрачјето на ден. Бугарија, со наведена литература, кај Т. Герасимов, Антични саркофази от Одесос, Известија на Н. музеј Варна, кн. V (XX), 1966, 60—64. За територијата на ден. Југославија не е составен преглед на наоди на саркофази.

Во потесната околина на Скупи, откриени се уште 9 саркофази, сите од ист тип; во некрополата на источната периферија на Бардовци — саркофаг со епитаф на еден центурион (II век)[9] и два други со сосем груба обработка (II или III век), врз кои е изградена, во IV век, една базилика.[10] Од порано (во турско време) ископани се 2 саркофага (без украси) — едниот во населбата Кисела Вода, близу до стариот термален извор во подножјето на Водно[11], и еден во јужното подножје на Газибаба (вграден порано во една улична чешма). Во населбата Влае, во 1971 г. е ископан еден поубав примерок со врежан епитаф (II век), сега изгубен. Во населбата Тафталиџе II, на улицата Партизанска, во 1967 година, се откопани уште 3 примероци (2 големи и еден помал — детски) од ист едноставен малоазиски тип.[12]

Саркофазите се бројно застапени и во другите големи горномезиски градови (Виминакиум, Сингидунум, Ратиарија и др.); тоа е одраз на силните влијанија од Блискиот Исток и населувањето на бројните ориенталци во овие градови.[13] Наспроти ова, во провинцијата Македонија — делот опфатен со денешната С.Р. Македонија — саркофази како форма на гроб се речиси непознати. Познат ми е само по еден примерок од Хераклеја[14], од Прилепец кај Прилеп[15] и од Марвинци — проблематичната Идомене.[16] Инаку, на ова подрачје се откриени повеќе десетини мали камени сандаци — осуари во кои е чувана пепелта на умрените и кои само формално потсеќаат на големите саркофази.

Гробовите бр. 104 и 108 се правоаголни комори, ѕидани од тули и обложени однатре со тенки мермерни плочи. По техничката изведба тие претставуваат совршенство. Вакви исти

---

[9] Н. Вулиќ, Ант. споменици у нашој земљи, Споменик 71, Београд 1931, бр. 535

[10] Р. Грујиќ, Скопска митрополија, Споменици правосл. храма Св. Богородице у Скопљу, Скопље 1935, 5 и н. Саркофазите се чуваат во лапидариумот на Археол. музеј во Скопје.

[11] A. J. Evans, Antiquarian Researches in Illyricum, Archaeologia, Vol. XLIX, Oxford 1885, 94.

[12] За оваа богата семејна група на гробови, врзана за една villa rustica, в. во мојот труд: Територија Скупа, 1971, 475.

[13] За значајната улога на ориенталците во градовите на Горна Мезија сп. A. Mocsy, Gesellschaft und Romanisation in der röm. Provinz Moesia Superior, Budapest 1970, 70, 95, 98 и н.; 179—185; 191—194; 219 ff. 235, 246.

[14] И. Микулчиќ — П. Мачкиќ, Каталог на ант. предмети од Хераклеја — Камена пластика, Хераклеја I, Битола 1961, 54, бр. 47, Т. XXVII — убаво декориран саркофаг од бел мермер (II или ран III век); откопан е во XIX век пред зап. чело на акропола хераклејска.

[15] Н. Вулиќ, Ископавања код Прилепца, Споменик 71, 1931, стр. 174—176 — детски саркофаг од мермер, најден во големата мермерна гробница; ран IV век.

[16] На почетокот на јужната некропола, околу 300 м ј/з од откриената фасада на храмот на Комод, стоел до пред некоја година голем саркофаг, ископан од селаните. Сега го уништиле, слично на бројните други споменици од Исар.

гробници, раскошно градени, откриени се кај нас уште во Будур Чифлик кај Демир Капија[17] и во Пештерица кај Прилеп[18]; во двете гробници биле погребани богати матрони, по средината на IV век.

Гробовите 36 и 216 се градени од големи раноримски стели и други сполии, во вид на правилна циста. На ист начин биле градени бројни доцноримски гробници кај нас — тоа се, главно, гробови на богати земјопоседници закопани на своите имоти (Момин Поток — Скопје, Каменик — Скопје, Рокомија — Скопје, Д. Водно — Скопје, Влае — Скопје, Нерези — Скопје; Бардовци, Чучер, Сопиште, Моране, Добри Дол, Побужје, Радишани и Драчево околу Скопје; Липково и Лопате кај Куманово; Јегуновце и Градец кај Тетово; Браилово, Десово, Прилепец, Варош и др. околу Прилеп; локалитети околу Битола, Кавадарци и други). Всушност, за најголем број од откриените раноримски надгробни стели кај нас може да се констатира дека потекнуваат од вакви доцноримски гробови, вградени во нив како градежен материјал. Овој своеврсен феномен сè уште не објаснет. А сите наброени гробови потекнуваат од почетокот до по средината на IV век. Истите биле градени само за еден умрен, и само во неколку случаи имаме повеќе закопи во иста гробница.

На северниот крај на источната некропола во Скупи, на високото плато што доминира над некрополата и долината на Вардар, се протега тесна и долга зона со доцноримски гробови, вкопани релативно ретко и во некакви редови. Голем број од нив бил разорен со стари војнички ровови. Во 1970 година е очистена (целосно или делумно) група од 8 вакви гробови (бр. 62—67, 64а и 66а). Со исклучок на една гробница ѕидана од камен и тули, засводена и измазнета со фин црвен малтер, останатите се во форма на големи цисти; градени се од грубо кршени, големи камени плочи (ѕидовите и капакот). Тоа се широки и длабоки семејни гробници, користени за повеќе накнадни погребенија. За жал, сите биле отворени уште во старо време, скелетите дислоцирани, а даровите ограбени.

Најблиски аналогии на овие гробници имаме во Стоби: изразито широки и длабоки цисти, градени прецизно од големи делкани плочи. И на нив камениот капак се поместувал за ставање на накнадни погребенија во гробницата. Повеќето елементи на нив, а пред сè нивниот стратиграфски однос кон Гробјанската базилика, ги датираат во доцниот IV и V век.[19]

---

[17] Д. Вучковиќ, Ант. Демир Капија, 243, 244 (в. заб. 5).

[18] Б. Бабиќ, op. cit., А. П. 7, 1965, 131—133 (в. заб. 5).

[19] Овие гробници со специфичен изглед и големина сè уште не се детално проучени. Ги прикажав во спомнатиот труд во Стоби I и претх. извештај во А. П. 7, 1965, 127 (в. заб. 6).

На нашето подрачје не е регистриран поинаков тип гробови кој сигурно би можел да се датира во V и VI век (освен неколкуте ѕидани и засведени гробници). Сосема е веројатно што споменатите големи цисти како семејни гробници ги користат сите социјални слоеви на населението. Благодарение на ова, површината на градските некрополи сега е за неколкупати намалена. Изгледа дека тука лежи и одговорот — каде исчезнале некрополите во V и VI век, а насекаде се шират само пространи некрополи од IV век.

Еве и приказ на претставниците од овие гробни типови:

*Гроб 199*. Ориентација ЗЈЗ—ИСИ. Монолитен саркофаг од варовник, со грубо обработени и неукрасени ѕидови. Капакот е двосливен, со големи акротерии на аглите; оддолу е изжлебан и наседнува на рабниот венец од сандакот. Голем е 2,24×1,12 м, висок (со капакот) 1,35 м. Сл. 6.

Скелетот ѝ припаѓал на возрасна жена (долг 1,60 м), испружен на грб, со рацете низ телото. Главата ѝ е на источниот крај, подигната на камено подглавје. Прилози:

— Во устата на умрената лежела римска монета (средна бронза, сосема оксидирана; време на I или II Тетрархија).

— Под десната мишка стоел стаклен унгвентариј. Работен е од безбојно стакло, висок 0,120 м. Инв. 575. Сл. 65.

— На левата рака (малиот прст) стоел железен прстен, со всадена гема од темно-жолтеникав оникс. На неа е изгравирана претстава на Дионис, со тирз и кантарос и придружуван од пантер. Голема е 11×9×3 мм. Инв. 574. Сл. 66 а, б.

— Надвор од саркофагот, близу до северниот блок, а во нивото на дното, в земја беше слободно вкопан керамичен сад — висока стомна. Темно-окер печена, боена со фин црвен лак (доцна сигилата). Горната половина недостасува (како на сл. 74).

*Гроб 200*. Вкопан до источниот крај на претходниот саркофаг, во иста длабочина, ориентиран точно З—И. Претставува саркофаг од ист тип и големина (2,25×1,14×1,37 м). Сл. 6.

Скелетот му припаѓал на возрасен маж (долг 1,63 м), во вообичаена положба, со главата на зап. крај и рацете испружени низ тело, благо подраширени. Сите дарови беа ставени до стапалките на умрениот:

— Појасна тока со голем четвртест носач, од сребро. Украсена е со ишчукување (кружен штит со љуспеста декорација како централен мотив) и врежана оквирна декорација (меандар). За прицврстување на ремен има 4 украсни закивки од сребро. Голема е 65×51 мм (плочката 46×47 мм). Инв. 581. Сл. 25.

— Фибула од бронза, луковичест тип. Луковиците фасетирани. На лакот однадвор е врежан орнамент (низа ромбови), ногата е одгоре богато профилирана и гравирана. Голема е 70×47×26 мм. Инв. 578. Сл. 26.

— Керамичен сад — стомна. Темно-окер печена, боена со слаб црвен лак. Вратот е широк и коничен, стопен со јајчесто тело; рамно дно со низок прстен; плоснеста рачка. Во 2 зони — тесни канелури околу рамото. Висока 223 мм. Инв. 579. Сл. 82.

— Керамичен сад — плитка патера. Печена е темно-сиво до кафеаво, боена со слаб, сјајно-црн лак. Профилот крајно упростен, големото дно е рамно, маркирано само со 2 канелури. Одвнатре е втиснат централен украс — 2 концентрични венци од низа попречни цртички. Пречник 234, висина 36 мм. Инв. 580. Сл. 81 а, б.

*Гроб 104.* Голем е 2,05×0,90 м (од внатре, 1,60×0,48×0,38 м), длабок 0,55 м. Има форма на правилна циста. Ѕидовите се градени од тули со малтер, одвнатре обложени со тенки мермерни плочи. Дното е обложено на ист начин. Сите плочи се од еден дел, на составите запчесто вклопени и врзани, а површините совршено измазнети. Дебели се само 8—15 мм. Покривот се состоел од 2 големи камени плочи, грубо изделкани. Источниот ѕид и дел од покривот се уништени за време на ограбување (Сл. 3 — пресек).

Скелетот ѝ припаѓал на млада жена (долг 1,45 м), во вообичаена положба, рацете скрстени на мевот.. Даровите се ограбени.

*Гроб 108.* Димензии на покривот 2,32×1,00 м, на внатрешноста 1,81×0,55×0,38-43 м. Капакот се состои од 2 обработени мермерни плочи, украсени со профилација и земени од некоја градба. Околу плочиве беше сложен венец од тули. Под покривот е констатирано следното: правоаголна рамка од 3-4 редици тули (врзани со кал) ја формираат горната (завршна) партија на ѕидовите. Од внатре, на нив се допрени мермерни плочи — со иста совршена изработка и на ист начин поврзани како и оние во претходниот гроб (Сл. 3 — пресек).

На дното лежеле скелети на 2 возрасни, помлади индивидуи (машка и женска), во вообичаена положба. Мажот е накнадно погребен и со левото рамо и раката наседнува на постариот скелет до него. Прилози:

— Над левото рамо на мажот стоела бронзена фибула од луковичест тип. Ногата одгоре профилирана и украсена со гравирање (8 пластични алчиња); лакот остро профилиран, украсен со врежана трака (меандар) и моделиран корен. Рамињата се грубо обработени — назабени, луковиците развиени (предната недостасува). Голема е 73×51×26 мм. Инв. 208. Сл. 19 а, б.

*Гроб 36.* Граден е од масивни камени плочи и мермерни сполии, во вид на циста, одвнатре голем 1,78×0,56×0,60 м. Беше откопан случајно до една помошна зграда на огледните парцели на И. П. „Билјана“, јужно од патот и блиску до старата обала на Вардар.

Северниот ѕид претставува една голема ранoримска надгробна стела од варовник, со кородирана површина. Горниот дел й е одбиен — отсечен, кога стелата е вградена во овој гроб. Долу завршува со четвртест клин. Сочувана должина е 2,00 м, широка е 0,64, дебела до 0,33 м.

Натписното поле е врамено со профил (големо 0,95×0,39 м), со сочувани 10 редови од латински текст (првите два реда недостасуваат). Овој гласи: [. .]|[. . .]| Aniensis (tribu) › Fo- | ro › Iulio › mil(es) | leg(ionis) › I Italic(ae) | h(ic) › s(itus) › e(st) | (vixit?) annor(um) › XVIII | L(ucius) › Octavius | Pulcher (centurio) leg(ionis) › I Italic(ae) | cognato › X(?) | suo › fecit. Буквите се високи 42—50 мм. Тоа е капитала од додниот I или раниот II век. Инв. 53. Сл. 10.

Присуството на формата tria nomina, tribus, origo и нивниот правилен распоред ја определуваат оваа стела во група на војнички споменици во Скупи, подигнати во времето од Домицијан до Хадријан.[20] Умрениот е по потекло од колонијата Форум Јулии во Нарбонска Галија (сега Фрежис во Ј. Франција).[21] За среќа, сочувано е името на трибата така што другите истоимени места не доаѓаат предвид.[22] Инаку, ова е втор помен на I Италска легија во Скупи.[23]

Од капакот останале само делови, меѓу нив една ранoримска ара од бигорест варовник, едноставно профилирана. На предната страна е врежан латински натпис, во 6 редови. Истиот гласи: Nemesi = Aug(ustae) sac(rum) = P. Petilius = Mercator dec(urio) = col(oniae) IIvir. Висината на буквите варира од 25 до 30 мм. Арата е голема 0,63×0,26×0,17 м (средниот дел). Инв. 54. Сл. 11. Датирање: прва половина од II век.[24]

Скелетот му припаѓал на возрасен — постар маж (долг 1,62 м), во вообичаена положба. Без прилози.

Во околината на овој гроб откриени се повеќе други гробници од ист тип, ископани цели или делумно, меѓутоа без стручен надзор; податоците, како и наодите, не се сочувани.

*Гроб 216.* Откриен е во близина на претходниот, неконтролирано раскопан од работниците на споменатото претпријатие. Граден е изузетно масивно, од блокови мермер и варовник. Беше вкопан на 2,21—3,63 м под сегашната површина на теренот. Има изглед на пространа четвртеста комора со двосливен покрив , голем е однатре 1,84×1,09×1,21 м. Јужната половина од покривот беше затворена со голема надгробна стела од ва-

---

[20] A. Mocsy, op. cit., 64.

[21] PW RE VII, 1, Stuttgart 1910, s. v. Forum Iuli, 69.

[22] Ibidem, 70 (Foroiulienses cognomine Transpadani; Forum Iuli Concupiensium; Forum Iuli Iriensium).

[23] CIL III,№. 8198 (од Мирковци).

[24] Во меѓувреме, овој споменик го објави Б. Јосифовска: Један заветни жртвеник из Скупа, Ж. А. XX, 1970, 153—157, со обемен коментар за дедикантот на арата.

ровник со латински натпис (истата работниците ја искршиле во безброј парчиња и смислата на натписот е изгубена; се споменува извесен ветеран; бесомнено II век). Подот се состои од 3 блока. Сите состави, како и целото дно, беа затнати со хидростатен малтер.

Остатоците од 2 дислоцирани скелети се минимални; од прилозите затечени се само фрагменти од стаклен сад.

Гробницата беше подигната над остатоците од една керамичарска печка. Од оваа е сочуван дел од ложиштето: 2 паралелни ѕида (камен и малтер), преку кои беа положени големи плочи — подот на горниот етаж на печката. Овие плочи се проврт ени со цела мрежа од конични дупки (горе се стеснуваат), за пропуст на огнот. Дел од овој под послужил како дно за гробницата (Сл. 9).

Непосредната близина на старата обала на Вардар и периферијата на некрополата го оправдуваат лоцирањето на вакви печки на овој потег.

## II. ГРОБОВИ ВО ВИД НА ТЕСЕН РОВ, СО ВОДОРАМЕН ИЛИ ДВОСЛИВЕН ПОКРИВ ОД ТЕГУЛИ

Ова е најчеста форма од ова време во Скупи — откопани се вкупно 60 примери. Од овој број, најмалку 5 се вкопани порано (бр. 11 и 101 — време на Антонини; бр. 10, 80 и 167 — време на Севери). Овие гробови се лоцирани претежно на просторот каде во текот на Раното царство беа погребувани странците (од источните провинции). На истата површина се откопани и бројни вакви гробови, со сосем скромни гробни дарови или без овие, и нив не можеме точно да ги датираме (бр. 2, 4, 8а, 13, 19а, 25, 30—33, 44, 48, 52, 53, 58, 84, 85, 89, 95—97, 105, 106, 147, 171, 175, 205а). Тие потекнуваат или од III или од IV век. Како и претходните пет, и овие имаат со ред водорамно сложен капак, од тегули, а некои се без него (имале само дрвена штица, потврдена со железни клинци).

Бесомнено дека раната појава на овој тип гробови во Скупи може да им се припише на населението од Исток.[25] Во времето кога сите преминуваат од кремирање на единствениот обичај — умрените да се инхумираат, оваа скромна и практична форма станала основен гробен тип во Скупи; се разбира, за средните и долни општествени класи. Изразито цврста и компактна почва на просторот на оваа некропола овозможувала да се вкопаат тесни ровови со вертикални страни без тие да се обрушат. На големиот дел од овој потег, под тенкиот хумусен слој, се протега здравица од глина и песок, кои делумно се петрифицирани и послужиле, идеално, за овој тип гробови.

[25] И. Микулчиќ — В. Даутовска, оп. cit., А. II, 7, 127, С. XLIV, 2.

Изненадува малата ширина на гробниот ров: околу 0,40 м, и тоа за возрасни индивидуи. Тие се покриени само со една низа тегули (или големи тули), водорамно сложени, кои со краевите се потпираат над горниот раб на бочните ѕидови. Изгледа дека тегуливе лежеле директно на еден дрвен капак: во голем број од овие гробови останале по два или неколку железни клинци од ваков дрвен капак. Инаку, траги од дрвен сандак во гробовите не се најдени. Поради теснотијата на гробните ровови, телата на умрените биле често извиени настрана и со собрани рамења.

Следната варијанта се гробови со двосливна конструкција од тегули; во некои случаи, составите на тегулите се зајакнати со имбрекси. Откопани се 13 примери (бр. 2 ,4, 49, 52, 54, 56—58, 82, 86, 150, 152 и 189). Овие се вкопани во помека, растресита земја и, бидејќи гробниот ров не можел да се премости со еден ред водорамни тегули, се подига двосливна конструкција. Во сите случаи ровот е многу поширок од претходните гробови.

Вакви гробови со двосливен кров од тегули се многу чести на мезиските и македонски наоѓалишта — да се ограничиме само на тие области. Оваа форма несомнено е од италско потекло. Врзана е за урбанизирањето на провинциите, пропратено со силна керамичка индустрија. На скупската некропола вакви двосливни покриви егзистираат континуирано уште од раниот I век: од периодот на Клавдии до последните Севери; тие се врзани тука за големи гробни јами од етажен тип и нагорени ѕидови, со кремација.

Да спомнеме уште некои особености на овие гробови. Ориентацијата е изедначена — З-И; помал број покажува отстапување кон правецот ЗСЗ-ИЈИ, кое секогаш е исто. Два гроба (бр. 175 и 181) имаат ориентација С-Ј, со главите на северниот крај. Умрениот од гробот 175 (сосема возрасно дете) лежел во згрчена положба (Hockerlage) — на десниот бок, со колената под брадата. Ова се неримски елементи, врзани за етничките групации од онаа страна на дунавскиот лимес.

Сите умрени се испружени на грб, со главата на западниот крај и рацете обично испружени низ боковите, понекогаш, малку или повеќе, свиткани и положени на препони. Во неколку случаи главата е на источниот крај. Тоа се случува во гробовите со накнадно погребување на возрасен роднина во ист постар гроб: главата на новиот погребен лежи над стапалките на порано погребениот (бр. 18а и 18б, 47а и 47б, 90а и 90б, 96а и 96б).

Во два случаи (гробови 51 и 114), коските од постариот закоп се собрани на еден крај, покрај телото на новопогребениот во истиот гроб. Во гробовите бр. 9, 23, 32, 47 и 95 — на

возрасни жени (мајки, баби), на градите им е накнадно положено тело на мали или сосем мали деца. Во 8 случаи (бр. 7 над 13, 18а над 18, 19 над 27, 34 над 33, 44 над 47, 52 над 53, 55 над 54, 118 над 129), гробот на детето е посебно граден и лоциран непосредно над гробот на порано умрената возрасна жена.

Преку стратиграфијата на гробовите, во одделни истражени групи, може да се пресмета и длабочината на која тие биле вкопани. Оваа изнесува од 0,50 до околу 1,20 м — од нивото на гробните покриви од површината на теренот, која постоела во времето кога овие гробови се вкопани.

Во 4 случаи, над западниот крај на гробот, од нивото на покривот па нагоре, беше вертикално поставена голема тегула — како надгробен белег. Во еден случај, наместо тегула употребено е парче од една искршена раноримска стела (гроб 183).

Маркантен е обичајот, гробовите од IV век да се вкопуваат во постарите гробови (главно во големите гробни јами од етажен тип, со кремација). И покрај тоа што имало доволно слободен простор околу спомнатите раноримски гробови, се избира токму нивната средина и новите погребенија продираат често до нивното дно, уништувајќи ја и старата покривна конструкција (гроб 55 на 54; 92 во 92а; 97 на 98; 100 во 100а; 102а во 102; 105 на 111; 106 во 107; 134 во 134а; 135 на 125; 147 во 148; 152 и 160 на 153; 171 на 170; 183 во 176; 186 во 186а; 188 во 182; 190 во 190а; 197 на 198; 213 во 212). Оваа тенденција, умрените да бидат што поблиску до остатоците на нивните далечни прадедовци, идејно се поврзува со гореспомнатиот обичај — раноримските стели да се вградуваат во гробовите од IV век.

Следува приказ на претставници од овој гробен тип:

*Гроб* 9. Тесен ров, голем 1,26×0,54 м и длабок 0,45 м, покриен со 3 водорамно сложени тегули. До западниот крај, кој завршува со усправно поставена тегула, однадвор и во висина на капакот, оформена е мала овална површина исполнета со многу пепел и горетини. Во ова беше поставена една стомна и поклопена со косо поставена голема тегула (жртвени обреди по погребот).

На дното лежел скелет на поголемо дете (долг 1,15 м), во вообичаена положба. Над него, веднаш под покривот, лежел скелет на помало дете, во иста положба како и претходниот (долг 1,05 м). Прилози:

— Во пределот на мевот на долниот скелет лежела римска монета — средна бронза на Проб (276—282 г.). Над овој, скелет лежел помал железен клинец.

— Спомнатиот сад — стомна е црвено-окер печен, боен со црвен лак (излупен). Стандардна форма. Инв. 16. Сл. 68.

Овој гроб лежи со јужниот раб директно на гробот 11, од иста конструкција, датиран со монета на Антонин I Пие.

*Гроб 77*. Тесен ров, голем 1,90×0,45 и длабок 0,35 м, покриен со 5 тегули (големи се 0,50×0,38 м).

Скелетот му припаѓал на возрасен маж (долг 1,64 м), во иста положба. Рацете на препоните. Прилози:

— На двете потколеничнии коски стоела по една тока за ремен, од бронза. Двете се исти по форма, меѓутоа, едната е попроста, а другата богато украсена со жлебење и гравирање. Трнот има врв во форма на змијска глава. Големи се 47×30 и 37×29 мм. Инв. 121, 122. Сл. 13, 14.

*Гроб 82*. Плитка јама со обрушени ѕидови, голема 2,35×0,70 м, длабока 0,40 м. Во неа е подигната конструкцијата во вид на двосливен покрив (по 6 тегули од двете страни, зајакнати на горниот состав со 6 imbrices).

Скелетот му припаѓал на возрасен маж (долг 1,65 м), во иста положба; рацете на боковите.

Прилозите беа поставени делумно кај нозете во гробот (голема стомна, тока, привесок, монета), делумно надвор — до источниот крај на покривот (2 помали вази):

— Тока за ремен од бронза. Стоела на десното колено. Само трнот е украсен, со профилирање и цртички. Носачот е истрошен. Долга 43 мм. Инв. 140. Сл. 16.

— Привесок — украсна плочка од бронза. Стоела на левата потколеница. Има форма на лист, со ластарки (пелти) на горниот крај, кој е откршен. Долга 42 мм. Инв. 141. Сл. 15.

— Монета — мала бронза од Констанс (337—350 г.; ковница Солун).

— Два железни клинци (под покривот).

— Керамичен сад — голема стомна. Темно-сиво до кафеаво печена, со примеса на мика. Телото обоено со црна мрсна боја — фирнис, која има сјај на глазура. Вратот и рачката многу широки; дното е плочесто, големо, во средината втиснато и со испакнат чвор. Висина 232 мм. Инв. 136. Сл. 71.

— Керамичен сад — помала стомна, распаднат (не е реконструиран).

— Керамичен сад — лонче со 3 рачки. Окер-црвеникаво печен, боен со фин црвен лак. На рамото, в круг, носи венец од втиснат орнамент (печати во вид на ромб). Висина 0,086 м. Инв. 138. Сл. 70.

*Гроб 85*. Тесен ров, голем 1,55×0,35 м и длабок 0,25 м, покриен со 2 тегули (големи 0,51×0,38 м) и една тула (голема 0,48× ×0,40×0,05 м).

Скелетот му припаѓал на возрасно девојче, слабо запазен (долг 1,40 м), во иста положба. Прилози:

—На левата подлактица, остро свиткана на градите, стоела белегзија од бронза, со отворени, вкрстени краеви. Едниот крај

е раскован во овална змијска глава со врежани детали на главата и вратот, другиот крај во тесна змијска опашка, убаво моделирана. Голема е 57×55 мм. Инв. 145. Сл. 36.

— Ѓердан, составен од 2 отворени бронзени алчиња (копчата) и 8 мониста. Едно зрно е од зелено пастозно стакло — фасетирана призма, долга 12 мм; останатите се од фино стакло со интензивна сина боја, во форма на додекаедри (долги 5 и 6 мм). Инв. 146. Сл. 35.

— Од двете страни на черепот лежеле обетки — алчиња од подебел бронзен тел со несоставени краеви; на едниот крај наденато е зрно од темно-сино стакло, во форма на додекаедар. Пречник 20 и 23 мм. Инв. 147. Сл. 33, 34.

*Гроб 86.* Јама, голема 1,50×0,40×0,40 м, покриена со двосливен кров (по 4 тегули од секоја страна, зајакнати на горниот состав со 4 имбрекси).

Скелетот му припаѓал на возрасно девојче или жена (долг 1.40 м), во иста положба. Прилозите беа ставени на умрената и до неа. Тоа се:

— Украсна игла од сребро, позлатена; има масивна биконична глава. Стоела до темето на умрената. Долга 75 мм. Инв. 149. Сл. 31.

— Прстен од бронзена трака, со несоставени краеви кои се раскования — на нив била налепена плочеста глава која не е сочувана. Стоел на левата рака, положена на мев. Пречник 17 мм. Инв. 151. Сл. 32.

— 9 монети — мали бронзи. Застапени се: 3 парчиња на Констанциј I (305—306 г.; ковници Хераклеја и Константинопол); 4 парчиња од Константин I (307—337; Кизик и Солун); 2 парчиња од Константин II (337—340 Хераклеја). Сите лежеле заедно, на мевот на умрената.

— Унгвентариј од бледо, сино-зеленикаво стакло. Тело коц касто, со втиснато дно и втиснати ѕидови од 4 страни, неправилно и грубо. Обод дебел и проширен. Висина 85 мм. Инв. 152 Сл. 30. Лежел кај левото стапало,

— Керамичен сад — стомна со 2 рачки. Темно-сиво печена, боена со темен маслинесто-сив лак (terra chiara). Карактеристична уста во вид на чашка, одвоена од вратот со профилиран диск. Дното е големо, со низок прстен. Луксузна изработка. Висина 0,21 м. Инв. 153. Сл. 73. Садот стоел до левото стапало.

— Керамичен сад — пехар; боја на глината и лакот како на претходниот (chiara). Телото е конично, со канелури изделено во 3 зони; средната зона, со стралуцидни траки изделена во метопи; во овие се вертикални низови од втиснати алчиња. Висина 0,115 м. Инв. 154. Сл. 72. Пехарот стоел наденат на стомната, со устата свртен надолу.

*Гроб 86а.* Мала јама, голема 0,85×0,40 и длабока 0,30 м, затворена со парчиња од тегули и камење. Содржуваше скелет на мало дете, слабо запазен (долг 0,70 м), во иста положба. Прилози:

— Римска монета — средна бронза на Кар (282—283 г.). Под покривот лежеле 4 клинци од железо (од дрвената покривна штица).

Овој гроб лежи покрај осамениот гроб 86; умрените биле веројатно во сродство.

*Гроб 90.* Тесен ров, голем 1,75×040 и длабок 0,40 м, покриен делумно со парчиња од камени плочи. Содржеше остатоци од 2 погреба:

а) скелет на возрасна жена (долг 1,55 м), во иста положба, со рацете на мевот. Лежел на дното. Прилози:

— на секоја подлактица стоела по една белегзија; овие се тордирани од по 4 бронзени жици, густо завиткани. Краевите се отворени, во вид на кружна петлја (алка) на едниот крај и подвиткана кука за закопчување на другиот крај. Пречник 64 и 62 мм. Инв. 158, 159. Сл. 37, 38.

б) Преку првото погребение подоцна е ставено тело на возрасно девојче. Скелетот е долг 1,30 м, спружен исто на грб, но со главата на источниот крај. Поради тесниот простор горните делови на телото се издигнати нагоре. Рацете ѝ беа кренати до десното рамо и со нив опфаќала една керамична ваза. Тоа е стомна со една рачка и извонредно складно и богато профилирано тело. Црвено-окер печена, боена со квалитетен црвен лак (доцноримска сигилата). Околу мевот втиснат е орнамент — трака од оивичени попречни цртички. Висина 262 мм. Инв. 161. Сл. 74.

*Гроб 96.* Тесен ров, голем 1,50×0,40×0,45 м, покриен со 4 тегули. Содржуваше остатоци од 2 скелета, вкопани во различно време еден врз друг. Двата потекнуваат од ниски, помлади луѓе. Лежат испружени на грб, долниот со главата на западниот, а горниот со главата на источниот крај. Прилози:

— На горниот скелет, во пределот на појасот, лежела тока за ремен од бронза. Носачот не е сочуван. Неукрасена. Голема е 30×24 мм. Инв. 174. Сл. 18. Над горниот скелет лежеле 4 клинци.

*Гроб 112.* Тесен ров, голем 1,95×0,36—0,40 м и длабок 0,45 м, покриен делумно со тегули и камена плочка.

Скелетот ѝ припаѓал на возрасна жена (долг 1,58 м), во вообичаена положба. Прилози:

— Од двете страни на черепот лежел пар обетки од моделиран златен тел; краевите се стеснети, врзани двострано и взаемно. Украсени се со врежани цртички. На овие алки некогаш виселе привезоци. Пречник 16 и 14 мм. Инв. 229, 230. Сл. 39, 40.

— Украсна игла од сребро, позлатена. Има масивна топчеста глава, врвот е откршен. Инв. 235. Сл. 42. Иглата стоела над темето.

— Околу вратот беше растурен ѓердан од мониста: 16 зрна од фино стакло (додекаедри), големи 4—5 мм; 2 различни зрна од бледо-зелена паста (фасетирани, призми), долги 6 и 7 мм; 2 слични зрна од посветла паста, потенки, долги 9 мм; 3 зрна од ќилибар — 2 крушолики привесоци и едно валчесто, големи 10 и 14 мм; 1 мало сплескано зрно од темно-жолто стакло. Инв. 231. Сл. 43.

— Украс од 2 подолги и 2 покуси сребрени спони, ковани, со четвртест пресек и алчести краеви. Бесомнено сите биле поврзани во ланец. Долги се 31 и 29 мм. Сл. 41. Лежеле на градите.

— Под градите лежела римска монета — мала бронза на Константин I (комеморативен ков — Urbs Roma, 330—346 г.).

— Кај нозете лежела долга фиола од квалитетно зеленикаво стакло. Масивно е лиена; има вретенеста форма со долга нога и врат. Долга е 287 мм. Инв. 233. Сл. 44.

— До нозете стоел и висок керамичен сад — стомна со една рачка. Мрко-сиво печена, боена со темен, маслинесто-сив до црн лак (хиара). Раскошно моделирана, со богата профилација. Луксузна изработка. Висока е 230 мм. Инв. 232. Сл. 75.

*Гроб 114.* Тесен ров, голем 1,60×0,30 и длабок 0,35×0,40 м, покриен со 5 тегули. Над источниот крај исправена една тегула како нишан. Содржеше скелет на возрасно дете (долг 1,35 м), во вообичаена положба, со рацете прекрстени на мевот. На западниот крај, до главата, беа собрани на куп коски од еден постар погреб. Прилози.

— Привесок од сребро — лунула украсена со крупни гранули. Горе има ушка за носење на конец. Висока 23 мм. Инв. 237. Сл. 45. Привесокот лежел на градите.

— Римска монета — мала бронза на Константин I (307—337).

— Керамичен сад — висока амфора со една дршка. Црвено-окер печена, небоена. Телото украсено со бројни плитки канелури. Груба масивна изработка. Висока 0,31 м. Инв. 238. Сл. 76. Стоел кај нозете.

*Гроб 135.* Тесен ров, голем 1,84×0,48×0,45 м, покриен со 5 тегули. Скелетот ѝ припаѓал на возрасна жена (долг 1,55 м), во иста положба, со рацете на боковите. Прилози:

— Околу вратот лежел растурен ѓердан. Го сочинуваат: 24 поголеми зрна од црн гагат, од издолжена бочвеста форма, полирани, долги 16—23 мм; 21 зрно од сино пастозно стакло, во форма на нееднакви квадери, долги 3—5 мм; 2 валчести зрна од бела паста, долги 10 мм; аморфно зрно од ќилибар. Инв. 318. Сл. 46.

— Во десната рака умрената држела монета — средна бронза (ас) на Август; истата е сосем излижана и била многу пред тоа исфрлена од употреба.

— Белегзија од бронза, со составени краеви (алка). Пречник 57 мм. Инв. 320. Сл. 48.

— Белегзија од тенок бронзен тел, сплескан, со отворени кра еви кои се меѓусебно благо увиени. Голема е 56×50 мм. Инв. 321. Сл. 47. Двете белегзии стоеле на левата подлактица.

*Гроб 150.* Тесна јама, голема 1,32×0,45 м; на дното од јамата е поставена двосливна конструкција од тегули (лаконски тип, големи 0,72×0,36 м), а краевите затворени со по една помала исправена тегула. Гробот е вкопан во насип над ранорим-скиот гроб 151 (етажен тип со кремација, I век) и најавнат на покривната конструкција на овој.

Скелетот му припаѓал на големо девојче (долг 1,20 м), во вообичаена положба. Прилози:

— Од двете страни на черепот лежеле обетки — прости алчиња од бронзен тел, со доближени краеви. Пречник 20 и 22 мм. Инв. 362. Сл. 50.

*Гроб 163.* Тесен ров, голем 1,70×0,40×0,31 м, покриен со 5 тегули. Скелетот ѝ припаѓал на помлада жена (долг 1,56 м), во иста положба, со рацете на боковите. Прилози:

— Околу вратот бил растурен ѓердан. Го сочинуваат: големо топчесто зрно од мрко-црна паста, украсено со две петтолисни цветчиња (печена лимон-жолта паста), големо 10 × 11 мм; 3 призматични мониста од зелена паста, фасетирани, долги 5—7 мм; 1 плоснасто зрно од сина паста и 2 зрна од паста со бледо-сина боја (големи 3,5 и 5 мм); 11 зрна од црна паста (4 мм); — железна копча — се состои од 2 алчиња (12 мм). Инв. 409—411. Сл. 56.

— На левата подлактица стоеле 5 белегзии од бронза: 3 исти примероци од подебел тел, со стеснети краеви, кои се преклопени и двоструко навиткани. Пречник 63—66 мм Инв. 413—415. Сл. 51—53.

— Примерок со тордирано тело: околу 2 подебели паралелни жички густо се обвиткани 2 потенки. Краевите се вкрстени и двострано навиткани на спротивните рамиња. Пречник 63 мм. Инв. 416. Сл. 54.

— Примерок во форма на составена алка; телото однадвор е нарежано, изделено во 5 сектори со пластични сегменти. Пречник 70 мм. Инв. 417. Сл. 55.

— Од двете страни на черепот лежела по една обетка — алчиња од тенок бронзен тел со несоставени краеви, на кои е наденато по едно мало зрно (мониста) од сино стакло. Пречник 20 мм. Инв. 412. Сл. 57, 58.

*Гроб 188*. Тесен ров, голем 1,80×0,38×0,40 м, покриен со 5 тегули (големи 0,58×0,41 м). Гробот наседнал на постарата голема гробна конструкција 182 под него (I век) и ја оштетил.

Скелетот ѝ припаѓал на возрасна жена (долг 1,62 м), во иста положба, со рацете на боковите. Прилози:

— На прстите од десната рака стоел прстен од бронзена трака со проширени краеви, на кои била налепена кружна глава (недостасува). Рамињата украсени со 3 и 4 врежани цртички. Пречник 21 мм. Инв. 484. Сл. 62.

— Околу вратот лежел ѓердан од 32 зрна, од брусен карнеол. Бојата е окер-кафеава до мрко-кафеава. Зрната се сплескани — форма на перничиња со сосечени агли (додекаедри); провртени се по должина. Големи се 7-10×5×9-14 мм. Инв. 480. Сл. 64.

— Копча (за ѓердан ?) — се состои од железна алка (пречник од 25 мм), во која е вметната помала алка од бронза (21 мм). Инв. 485. Сл. 63.

— На левата подлактица стоеле 3 белегзии, од подебел бронзен тел. Краевите се отворени и се доближуваат; тие се сплескани и проширени, однадвор украсени со врежани цртички или орнамент. Телото е мазно. Пречник 63—65 мм. Инв. 481—483. Сл. 59—61.

*Гроб 189*. Тесен ров, голем 1,85×0,42 м и длабок 0,20 м, покриен со двосливен кров од 10 тегули (по 5 од секоја страна; големи се 0,43×0,39 м). Скелетот му припаѓал на возрасен маж (долг 1,70 м); во вообичаена положба, слабо запазен. Прилози:

— Кај темето и стапалата лежела по една римска монета — мали бронзи на Констанциј II (337—361) и Јулијан II (360—363 г.).

— На градите стоела луковичеста фибула од бронза, масивно лиена. Ногата е украсена со гравирање (8 пластични алчиња); лакот е фасетиран, со жлебен корен и врежана украсна трака по должина; рамињата се степенести. Иглата беше од железо и се затворала со брава. Добра изработка. Голема е 77×51×29 мм. Инв. 494. Сл. 23 а, б.

*Гроб 191*. Тесен ров, голем 1,70×0,38 и длабок 0,42 м, покриен со 5 тегули (големи 0,49×0,34 и 0,54×0,37 м). Скелетот ѝ припаѓал на возрасна, помлада индивидуа (долг 1,55 м), во вообичаена положба. Прилози:

— Кај главата лежела римска монета — мала бронза на Константин I (307—337 г.).

— Кај стапалата стоел керамичен сад — ојнохоа со една рачка. Светло-кафеаво печен, со голем процент на мика, долу поцрнет. Дното е големо и рамно, благо втиснато. Устата тролисна. Висина 0,184 м. Инв. 503. Сл. 80.

— Мал сад во форма на вретено, без рачки. Светло-окер печен, без лак. Квалитетна изработка. Целото тело е покриено со плитки канелури. Устата конично проширена; дното мало и рамно, со траги од сечење со конец (одвојување од грнчарското коло). Висина 117 мм. Инв. 502. Сл. 79.

*Гроб 213.* Вкопан е по средина на гробната конструкција бр. 212 — од етажен тип со кремација, II век. Има форма на тесен ров, голем 1,60×0,40×0,45 м, покриен со 5 тегули (големи 0,44×0,35 и 0,52×0,39 м). Скелетот ѝ припаѓал на возрасна млада особа, сосем слабо запазен, во стандардна положба.

Прилози:

— Римска монета — мала бронза на Константин I (307—337 г.). Лежела до десниот бок.

— Керамичен сад — длабока чинија со 2 рачки. Изразито груба глина со примеса на мика; печена е во два слоја — однадвор топло-кафеаво, а одвнатре мрко-црно. Една рачка е сплескана — деформирана при печењето. Телото е биконично, ободот водорамно извлечен. Фрагментирана. Пречник околу 170 мм. Инв. 571. Сл. 83.

## III. ГРОБОВИ ОД ТЕГУЛИ ВО ВИД НА ЦИСТА

Гробовите од овој тип градени се на следниов начин: плитко во земјата ископана е јама, во неа е сложена тесна правоаголна циста од вертикално поставени тегули; со набивање на земја околу цистата фиксирани се ѕидовите. Капакот се состои исто така од тегули, водорамно сложени. Во еден случај беше поплочено и дното. Освен еден исклучок, гробовите содржеле по едно погребение.

Овие гробови не се појавуваат на целата некропола, туку се групирани во северозападниот дел, во подножјето на градската акропола. Така, на целата јужна половина од некрополата — парцелите на „Билјана“ јужно од асфалтниот пат за Скопје — воопшто не се потврдени. На парцелата кат. бр. 160, меѓу откопаните 39 доцноримски гробови, само еден е од овој тип (бр. 113).

На парцелите кат. бр. 169/1 и 170, на чиј северен крај се издига истурениот источен агол на градската фортификација, откопани се 15 вакви гробови, на релативно мала површина. Попрецизно можат да се датираат следниве: гроб 27 — со монета на Кар од крајот на III век (можеби е од подоцнежно време?); гроб 61 — со монета од крајот на IV век; гроб 51 — со накит од исто време; гробовите бр. 55 и 111 — преку наодите и нивната стратиграфија: тие се закопани врз гробовите од времето на Константин I. Стратиграфијата важи и за овие

примери: бр. 118 и 117 се над гробот 129 — од времето на Севери (сп. сл. 5); бр. 19 е над 27 — со монетата на Кар; бр. 45 е прилепен до 44, од IV век.

Девет гробови се детски, без подвижни наоди (бр. 7, 17, 34, 45, 50, 51, 55, 117, 118).

На север од овие парцели се протега градската акропола. Во источното подножје на оваа, на 50—70 м од линијата на бедемот, се протега современ локален пат кон стариот воjнички полигон. Патот пресекол многу гробови од овој тип. Во 1970 година исчистени се три гроба (бр. 59—61) на овој пат. Само гробот 61 е датиран (со монета) во последната четвртина од IV век. Во 1973 година овој пат е реконструиран и притоа е пресечена нова група гробови од овој тип, густо лоцирани на овој потег.

Овој тип гробови се појавува и во Стоби во ова доцно време.[25a]

Очигледно е дека сите спомнати гробови од овој тип одразуваат една појава, карактеристична за Доцнежната антика; тие се собрани во тесна зона долж подножјето на градскиот ѕид, каде бараат заштита од сè почестите скрнавења. Останалиот дел од пространата источна некропола во Скупи е редуциран. Тоа би бил доцниот IV век. Натаму продолжила да егзистира уште само зона со гробови и гробници на спомнуваното плато, над северниот раб на оваа некропола.

Гробните дарови се сведени на минимум, присутни само во неколку гробови. Тоа е несомнено одраз на нови, христијански сфаќања, кои се одразуваат и во погребниот ритуал. За жал, ова е за археологијата голема загуба: гробните дарови, како посебно значајна група наоди, од доцниот IV век па натаму кај нас наполно исчезнуваат.

Прикажувам 4 претставници од овој тип гробови:

*Гроб 51.* Тесна циста, голема 1,35×0,30 и длабока 0,45 м, содржеше скелет на големо дете (долг 1,20 м); ова е испружено на грб, со главата на западниот дел и рацете на колковите. Ова е секундарен погреб — коските од постариот погреб беа извадени и сложени до ј/и агол, однадвор, и покриени со парче од тегула.

— Од двете страни на черепот лежеле обетки од бронзен тел. Се состојат од кружна алка (двострука), чии краеви се врзани во јамка; на алката е окачен долг висулец со густо обвиткана спирала од ист тел и нанижани 2 зрна од стакло на долниот крај. Должина 64 и 69 мм. Инв. 69. Сл. 24, 25.

*Гроб 55.* Тесна циста, голема 1,45×0,45×0,40 м. Наседнала над покривот на гробот 54, од IV век. Скелетот му припаѓал на возрасно дете; во иста положба, слабо запазен. Прилози:

[25a] Ibidem.

— Белегзија од бронза, со отворени краеви. Просекот е сег-ентен. Краевите однадвор се украсени со по неколку врежани ртички. Пречник 42 мм. Инв. 70. Сл. 26.

*роб 61.* Тесна циста, голема 1,60×0,35×0,40, има дно попло-ено со мали широки тули. Содржеше остатоци од скелет на озрасна, стара личност (долг околу 1,50 м), во иста положба ако и претходните.

— Кај десниот колк лежела римска монета — сосем мала брон-а од крајот на IV век, тешко читлива (Валентинијан II? Тео-осиј I?).

*роб 113.* Тесна циста, голема 1,92×0,55×0,38 м, наседнала со /и агол директно на покривот од гробот 114 под неа (време а Константин I). Констатирани се 2 скелета, испружени на рб, со главите на западниот крај. Горниот скелет лежел на коло 0,20 м над долниот, со главата издигната нагоре. При-ози:

— Кај стапалата лежела римска монета — мала бронза на Константин I (307—337 г.). Гробот може да се датира во вто-рата половина и на крајот од IV век.

## IV. ГРОБОВИ СО КРЕМАЦИЈА

Откриени се само 3 примери со кремација. Тоа се рела-тивно мали, четвртесто-овални јами ископани сосем плитко на тогашната површина на теренот и во нив собрани, без ред, остатоците од ломача. Само гробот 15 има покрив (двосливно сложен од тегули). Овој гроб сигурно е датиран со 2 монети — псевдоантониниани на Аурелијан и Проб. Посребрениот слој на површината на парите не е излижан — значи дека парите биле само кусо време во употреба и дека гробот 15 е закопан во последните 2 децении од III век. Аналогни при-мери од ова време не ми се познати.

Раноримскиот обичај, умрените да се кремираат, во Ску-пи е наполно истиснат во првите децении од III век, а тоа е за-вршеток на еден процес, започнат тука уште во доцниот I век.[26] Во периодот од Хадријана до последните Севери, кремацијата наполно отстапува пред новиот начин на погребувањето и во останатите балкански провинции. Всушност, тоа бил еден ши-рок, општ процес во целото Царство.[27]

[26] За овој процес опширно зборувам во спомнатиот труд, Старинар XXIV—XXV, 1973/74.

[27] J. M. C. Toynbee, Death and Burial in the Roman World, London 1971, 39 ff; 49 ff. — За подрачјето на Југославија: Д. Срејовиќ, Римске некрополе Раног царства у Југославији, Старинар XIII—XIV, 1962/63, 73, 83. — За соседното панонско подрачје: K. Sàgi, во Intercisa I, Budapest 1954, 115, 116.

Нашиот пример од крајот на III век може да најде објаснение во појавите зад границите на римското царство. Кремирањето во доцноримско време е многу ретка појава, врзана главно за етничките групации од онаа страна на дунавскиот лимес (повеќе германски племиња). Да спомнам спорадични појави на вакви гробови и во Панонија во почетокот на IV век; овие се поврзани со населувањето на страни елементи во оваа погранична римска провинција.[28]

Гробовите бр. 126 и 180а датирани се со фибули околу средината на IV век или нешто после ова. Огромниот број на фибули од овој тип во Панонија овозможил да се утврди сигурен типолошки и хронолошки развиток на истите.[29]

Гробови со кремација од средината на IV век спорадично се јавуваат на повеќе северномакедонски и јужномезијски некрополи. Застапени се со по еден претставник во Сингелиќ — Скопје (датиран со пари на Констанциј II)[30], во Мала Копашница кај Лесковац (монети на Константин)[31], во Стоби (пара на Констанциј II)[32], во Пештерица — Ореовец кај Прилеп (со денар од Јулијан Апостата, сосем нов — уште со ковнички сјај).[33]

Овој последен пример, во рамките на еден многу богат наод, обилува со бројни детали и истражувачот на Пештерица дошол до заклучок сето ова да го поврзе со познатите вриежи од времето на Јулијан. Под овој последен пагански цар и филозоф, меѓу горните општествени римски слоеви се јавува силна реакција против сè посилното христијанство и идеите кои со него доаѓаат.[34] Меѓу бројните манифестации на овој отпор воскрснува и стариот римски обичај — умрените да се кремираат.

Јасно е дека овој обичај успеал да се одржи сосем кратко време и дека бил прифатен само од најупорните старомисленичници. Затоа и бројот на овие гробови е толку мал. Сепак, не треба да го исклучиме ниту гореизнесеното мислење, оваа

[28] K. Sàgi, op. cit., 75, 115.

[29] I. Kovrig, Die Hauptformen der pannonischen Fiebeln, Diss. Pann. II. 5, Budapest 1936; — E. Patek, Verbreitung und Ursprung der pannonischen Fiebeltypen, Diss. Pann. II. 19, Budapest 1942; — M. Alföldi, Schmucksachen (Kap. XI. D), Intercisa II, Budapest 1957, 407, 436-440.

[30] Мала група на гробови, врзана несомнено за еден полски имот (villa), откопана на потезот „Каменик" пред населбата Сингелиќ во 1970 г. За податоците ѝ благодарам на Г. Спасовска од скопскиот Завод за заштита на спомениците, истражувач на овие гробови . За истите сп. и Б. Јосифовска, во Ж. А. XXI—1, Скопје 1971, 231.

[31] Љ. Зотовиќ, Мала Копашница — Лесковац, А. П. 6, 1964, 106.

[32] J. Wiseman — Dj. Mano—Zisi, op. cit., AJA Vol. 76, 1972, 413—417.

[33] Б. Бабиќ, Пештерица, А. П. 7, 1963, 133; — истиот, Héritage paien dans la rite funéraire de la Macédoine paleochrétiene, Actes du VII. Congres UISPP, Prague 1966, Tome II, (1971), 1055.

[34] Од бројната литература за овие проблеми, упатувам на: J. Leipoldt, Der römische Kaiser Julian in der Religionsgeschichte, Berlin 1964.

појава да продрела од онаа страна на лимесот со населувањето на одредени неримски елементи.

Следува приказ на гробовите од овој тип:

*Гроб 15.* Плитка овална јама, голема 0,80×0,55 м и длабока 0,12—0,14 м. Две големи тегули, поставени како кров, ја покриваат гробната јама; краевите на покривот се затворени со усправно поставена тегула односно имбрекс.

Во јамата беа собрани остатоците од ломача: многу пепел и горетини, изгорени парчиња од коски на умрениот. Со време, пепелта се раширила преку периферијата на гробот, покривајќи простор голем 0,90×0,80 м.

Прилози: во средина на гробот, во пепелта, лежеле 2 монети — псевдоантониниани на Аурелијан (270—275) и Проб (276—282 г.). Парите гореле во огнот со умрениот.

— Надвор од јамата, до источниот крај на покривот, стоел керамичен сад — стомна со една рачка. Глина окер печена, боена со темноцрвен лак. Устата носи карактеристична двојна профилација, телото е покриено со плитки канелури; ногата е прстенеста, со сегментен пресек, рачката со полукружен пресек. Висина 0,17 м. Инв. 29. Сл. 69.

*Гроб 126.* Правоаголна јама со стрмни ѕидови, голема 1,55×0,53 м и длабока до 0,35 м. Во висина на горното ниво, на јамата беше поставен само еден имбрекс (голем 0,28×0,13×0,09 м).

Цела јама беше исполнета со горетини, пепел и маса од распаднато изгорено дрво. Изгорените коски на умрениот беа измешани со претходната маса. Со време, оваа маса истекла надвор, далеку преку северната ивица на јамата.

Во висина на покривот, во гробот се ставени овие прилози:
— Фибула од бронза, луковичест тип. Ногата одгоре украсена со пластична трака (меандар) и 4 високи пелти. Лакот остро профилиран, со врежан меандар по должина и пластичен корен. Луковиците се сосем оформени. На рамењата, одгоре, брановидна трака. Иглата била од железо. Голема е 81×57×28 мм. Инв. 287. Сл. 22 а, б, ц.
— Копча за ремен, од железо. Алката и носачот имаат овална форма. Закивките се од бронза. Фрагментирана. Голема е 47×28 мм. Инв. 287а. Сл. 21.

*Гроб 180а.* Плитка овална јама, голема само 0,66×0,36 м, длабока 0,12—0,15 м; без покрив. Беше исполнета со пепел и црни мрсни горетини, во кои се расфрлени парчиња од изгорени коски на умрениот.

Во пепелта лежела една фибула од бронза, од ист, луковичест тип, силно нагорена и со откршена глава (оваа недостасува). Ногата е украсена со пластични алчиња (8), оддолу постои запон за затворање на иглата. Сочувана д. 63, висина 25 мм. Инв. 468. Сл. 20 а, б.



## АНАЛИЗА НА ПОДВИЖНИТЕ НАОДИ

Меѓу гробните дарови најбројни се накитот и деловите од облеката на умрените, работени од метал, стакло и други ценети материјали. Оваа група предмети извонредно е значајна; преку културното определување на застапените типови и форми ние доаѓаме и до други сознанија. Само мал дел од откриените предмети има поширок, „римски" карактер (некои форми на прстени, белегзии, мониста). Останатите се специфичност на пограничните земји на дунавскиот лимес — главно Панонија; во голем дел тие упатуваат и на Барбарикум, земјите од друга страна на Дунав. Тука се мешаат пограничните провинциско-римски елементи и чисти варварски производи — предмети типични за носиите и личната опрема на Сарматите и Источните Германи (Готи).

Во раноримските гробови во Скупи женскиот накит и опрема биле сосем поинакви: откриен е помал број прстења, неколку единечни наоди на стаклени мониста, само еден ѓердан со привезоци — луксузен импорт од Ориент; но за тоа, пак, многу луксузни стаклени садчиња, голем број златни листови — апликации, огледала, тоалетни кутии од дрво со бронзена облога и украси; реквизити за тоалета и хигиена. Машката опрема била поскромна: десетина ситни фибули за алишта, неколку алки за појасен ремен, еден војнички цингулум.

Сега, во IV век, сето тоа исчезнува — освен прстењата и уште неколку стаклени садчиња. Наместо ова се појавува бројен, главно ефтин, накит од бронза, стакло, паста, ќилибар, па и од скапиот гагат и сечениот карнеол. Во машките гробови доаѓа луковичеста фибула од Панонија и бројни токи за ремен; овие последни претставуваат етнографски обележја на нивните неримски сопственици.

Општиот впечаток што го дава цела оваа група е силно варваризиран изглед, толку поинаков од наодите од претходната епоха. Меѓутоа, низа елементи зборуваат и за присуството на одредени варварски групи, населени во тоа време во Скупи.

Втората група наоди се монети. Тоа се по ред сосем мали вредности — „оболи на умрените". Сите потекнуват од источните ковници (до Солун на запад) и укажуваат на една веќе оформена поделба на западната и источната економска и финансиска сфера во рамките на пространото Царство. На ова место нема да навлегувам во специфичностие што оваа материја ги содржи. Се ограничив само на едно: датирање на гробовите преку монети во нив.

И третата група: грнчаријата. Истата има релативно помало значење за нас. Интересни се главно проблемите, врзани за самата материја: провениенција на одредени категории на керамиката, културни и економски врски помеѓу Скупи и другите региони во империјата.

## А. *Накит и опрема од метал, стакло и др.*

Најпрвин да го опфатиме женскиот накит, како најобемен.

*Прстени.* Од гробовите бр. 86 и 188 потекнува сосема проста варијанта — тесна бронзена трака со несоставени краеви кои се раскowани — проширени и без глава. Во големиот каталог на Хенкел оваа форма е позната во доцноримско време.[35]

Примерокот од гробот 196 има плочеста глава со гравиран орнамент; главата е сосем развиена, работена одделно и потоа налепена на алката. Ова е еден од најчестие типови во IV век насекаде во Царството.[36]

Прстенот од гробот 199 ги има сите карактеристики на една поранешна епоха: доцниот II или раниот III век (горниот дел е многу поширок и подебел од долниот — максимално покрај гемата; широчината на прстенот е поголем од висината; внатрешната страна на алката е со слаба конвексија. Сосем рамната внатрешна површина веќе е знак на III век; тогаш формата отстапува и од правилниот овал и се крши во низа варијанти, со немирни линии и нови детали).[37] И обработката на гемата упатува на исто време; тоа е мајсторско дело од некоја италска работилница[38].

Нашиот прстен е пренесуван бесомнено како ценет семеен накит низ неколку генерации и закопан конечно со умрената во гробот 199, во раниот IV век.

*Обетки.* Примероците од гробот 51 имаат форма на двострука алка, од тенок тел, чии краеви се врзуват во обичен јазел. На алката виси долг привезок. Златните обетки од гробот 112 имаат двострано врзани — обвиткани краеви кои се истенчени, а привезокот не им е сочуван. Ова е еден од најчестите доцноримски типови на обетки, распространет главно во источните провинции.

---

[35] F. Henkel, Die römische Fingerringe der Rheinlände und der benachb. Gebiete, Berlin 1913, S. 72, 73,№. 677—679, Taf. XXVIII (Typ Br. A. I. b).

[36] Ibid., 90, 91.,№. 963—967, Taf. XXXVII (Typ Bronze A. IV. 2); главно по епохата на Константин.

[37] Ibid., S. 109—112,№. 1193—1209, T. XLVII (Typ Bronze, C. III. a — C. IV. a).

[38] Ibid., S. 350, 351 (за потекло на овие геми, вметнати главно во прстења од железо); идентична гема од Saalburg: S. 139,№. 1512.

Во нашите краеви, вакви обетки се најдени во гробовите во Стоби[39], Демир Капија[40], Пештерица — Ореовец кај Прилеп[41], Преспа[42], во Добри Дол кај Скопје[43], Улпиана на Косово[44] и др.

Сиве наоди потекнуваат од втората и третата третина на IV век. Во Панонија овој тип е чест и се јавува спорадично веќе во доцниот III век, за да стане вообичаен во полниот IV век.[45]

Манирот на таа епоха, што повеќе да се истакне ефектот на поликолорноста и играта светло-сенка на накитот, придонеле да се креираат бројни варијанти на привесоци, богато моделирани и комбинирани, често со по едно или повеќе зрна од стакло, бисер или полубесценети камења, метални ламели и др.

Примероците од гробот 150 имаат докрај упростена форма — тоа е обична жичка свиткана во алка, неврзана и без некои детали. Обетката од гроб 149 е кована од подебел тел, со иста форма и отворени краеви. Ова е неримска, варварска форма која егзистира на дунавскиот лимес. Особено честа е во Панонија, и егзистира истовремено со претходниот тип (со привесоци).[46]

Од овие прости, отворени алчиња се развиваат и познатите подунавски форми од времето на големите преселувања, меѓу нив и отворена овална алка на чиј еден крај е излиен кубооктаедар (додекаедар). Овој тип е распространет главно меѓу германските народи. Западните Германи ги носат сè до во меровиншката епоха. Во Панонија вакви прототипи постојат веќе во доцниот IV век.[47]

Од нашиот гроб 85 потекнуваат вакви обетки; наместо лиен додекаедар, присутно е зрно од темно-сино стакло, во иста форма, накачено на бронзениот носач. Идејата е иста. Тоа не е варваризирана римска форма, туку обратно: романизирана варварска. Вакви предмети, со нагласен етнографски карактер, остануваат обележја на одредени етнички носители.

*Белегзии.* Откопани се 6 гробни целини со вкупно 14 примероци. Сите можат да се датираат во втората третина од IV век, малиот примерок од гроб 55 уште подоцна. Застапени со неколку типови, меѓутоа сите работени од бронзен тел, од раз-

---

[39] И. Микулчиќ — В. Даутовска, op. cit., А. П. 7, 127 (втора половина од IV в.).
[40] Д. Вучковиќ, op. cit., Старинар XII, 244.
[41] Б. Бабиќ, Пештерица, А. П. 7, 133.
[42] В. Битракова, Голем Град — Преспа, 147, Т. Л., 2.
[43] Д. Вучковиќ, op. cit., Старинар VII—VIII, 295.
[44] Е. Чершков, Римљани на Косову и Метохији, Београд 1969, 72, сл. 15.
[45] M. Alföldi, op. cit., 431.
[46] Ibidem.
[47] Ibid., 432; — натаму: J. Hampel, Altertümer der frühen Mittelalter in Ungarn, I, Braunschweig 1905, 350 ff., — H. Zeiss, 31. Bericht der RGK, Frankfurt 1941, 74 ff.— види и: Н. Милетиќ, Раносредњевековна некропола у Раковчанима код Приједора, ГЗМ XXV, Сарајево 1970, 149—177; Таб. I (гроб 2).

лична дебелина. Тоа се форми познати главно во Средното и Долно Подунавје и на Балканот; форми зачнати и форсирани пред сè во црноморските производни центри, а омилени подеднакво меѓу пограничните варварски групации и романизираните жители во овие провинции. Општ впечаток што го пружаат овие белегзии се варварски форми и варварски вкус, далечни од римските.

Најголем број вакви наоди пружила Панонија; таму беа работени во низа мали работилници, како ефтин и масовен производ[48]. Спорадично се среќаваат и на горномезиските наоѓалишта[49], исто така и во Северна Македонија.[50] Наспроти ова, западнобалканските области одвај да ги познаваат.

Тордирани гривни, увиени од 2 подебели и 2 потенки жички, застапени се во гробовите 90а и 163. Овој тип е распространет многу во Панонија низ III и IV век.[51] Да напомнам дека оваа форма повторно ќе оживее во X—XII век во црноморскиот регион и повторно ќе се појави во нашите краеви, само тогаш како типично ранословенско обележје.

Белегзии работени од една подебела жичка, со краевите кои се расковани и моделирани во змиски глави, застапени се со 4 парчиња. Примерокот од гробот 85 има убаво моделирана змиска глава на едниот крај и опашка на другиот крај. Ова е неримска форма. Примероците од гробот 188 имаат сосем стилизирани глави, напоредно поставени. Оваа форма е омилена меѓу белегзиите во втората половина од IV век.[52] Реализмот на главите на змија или други животни доаѓа од другата страна на римскиот лимес; тоа е варварски животински стил.

Три белегзии од гробот 163 (и една слична од 135) оформени се од дебел тел чии краеви постепено се стеснуваат и вкрстосуваат; завршните партии на краевите се обвиткани околу противниот крај во 4—6 навои. На тој начин, белегзијата (со притисок) може малку да се прошири-отвори или да се стесни и накитот поубаво да налегне околу раката.

Оваа практична форма креирана е во црноморскиот басен уште во предримско време. Користена е освен кај белегзиите и прстените и за бројни мали алчиња-носачи на различни аму-

---

[48] M. Alföldi, op. cit., Kap. XI. B, 418—429.

[49] Преглед на овие како и другите сродни истовремени наоди сè уште не постои. Наведувам неколку претходни извештаи од ископувањата: Љ. Зотовиќ, А. П. 7, 1965, 96, и А. П. 10, 1968, 80 (Бољетин во Ѓердап); — Д. Прибаковиќ, А. П. 11, 1969, 152 (Чезава во Ѓердап); — М. Лекиќ, А. П. 5, 1963, 116, Т. 34, 35 (Кладово во Ѓердап); — Г. Марјановиќ, А. П. 5, 115 (Сланци кај Београд); — С. Ветниќ, А. П. 9, 1967, 112, Т. 36 (Остриковац кај Светозарево).

[50] И. Микулчиќ — В. Даутовска, op. cit., 127 (Стоби, гроб 36); — Б. Бабиќ, А. П. 3, 1961, 99 (Варош — Прилеп, повеќе гробови); — В. Битракова, А. П. 9, 1967, 118 (Претор, еден гроб).

[51] M. Alföldi, op. cit., 418, 419.

[52] Ibidem, 419.

лети, привесоци и делови од друг накит.[53] Во долнодунавскиот и дако-гетскиот регион егзистираат непрекинато до доцноримско време, кога оваа форма продира и преку Дунав, во пограничните римски провинции.

Малиот примерок од гробот 55, со доближени, рамно отсечени краеви, кои одгоре се гравирани и со сегментен пресек, претставува карактеристична упростена форма, многу честа во сарматските наоѓалишта од онаа страна на Дунав.[54]

*Ѓердани.* Застапени се во гробовите бр. 85, 112, 135, 163 и 188. Сите можат да се датираат во втората третина од IV век. Формите на зрната од стакло или паста вообичаени се за тоа време: ситни плочести или валчести зрна од светло-сина, зелена или мрка боја, долги шестострани призми од бледо-зелена паста; крупни, правилно моделирани додекаедри од квалитетно темносино стакло. Вакви мониста се јавуваат и во раноримските наоди и сè уште не им е утврдена еволуцијата ниту распространетоста на одделни типови. Произведувани се, несомнено, во внатрешноста на империјата и пласирани претежно во пограничните провинции, како обележје на еден варваризиран вкус.

Еден нов тип на мониста, со неримски вкус, е големото (главно) зрно во ѓерданот од гробот 163. Лиено е со црна паста, со накнадно излиен цвет од жолта паста и ѝ припаѓа на познатата група на „зрна со очи" (Augenperlen). Тие биле многу ценети и носени речиси исклучиво од варварските народи крај дунавскиот лимес. Овие зрна се среќаваат главно во германските гробови.[55]

Ѓерданот од гробот 188 се состои само од карнеол, сечен и брусен во четвртести плочи со косо симнати агли (неправилни додекаедри). Карнеолските зрна во внатрешноста на римските провинции во ова време се извонредно ретки; ги среќаваме само од двете страни на дунавскиот лимес. Типолошкиот развој на истите може да се следи само од онаа страна на границата, сè до времето на големите преселувања. Вакви ѓердани се наоѓаат во гробовите на Западните Готи.[56]

Ѓерданот од гробот 135 има убаво моделирани, долги зрна од гагат. Овој малоазиски минерал со специфични својства, како многу ефектен и ценет материјал за накити, продира во Европа во текот на III век. Во рамките на големата занаетчиска продукција што израснала на Рајна во ова време, гагатот ста-

[53] За ова види поопширно кај F. Henkel, op. cit., 225, 226.

[54] M. Parducz, Denkmäler der Sarmatenzeit Ungarns, III, Budapest 1950, T. 16., 1, 2; 29. 1, 2; 51. 1, 2; 58. 3, 4; 60.6; 62.8,9; 70.11,12; 111.7; 113.7, 8, 10—15, 17; 114.1,2; 115.1—5, 7, 8, и др.

[55] M. Alföldi, op. cit., 410, 441; Abb. 94, 50—53.

[56] Ibid., 410, 443; Abb. 94, 29—33; — M. Parducz, op. cit., 218, Табли 3, 4, 5, 8—11, 14, 16, 20, 22, 23, 30, 32, 39, 41, 45, 51, 57, 58, 68, 74, 97, 117 — ова извонредно богатство на наоди потекнува од источнопанонскиот басен, со мешани сарматски и готски елементи.

нува една од специфичностите на рајнските области.[57] Во нашите краеви е сосем редок, застапен во неколку богати гробници од IV век.[58]

Накит од гагат носеле само жени и деца. Во раните епохи тој имал претежно погребна намена. Слично на килибар, му припишувале магиски и апотропејски особености.

Да го спомнеме и привесокот од гробот 114, носен како амулет на конецот околу вратот. Лунулата е прастар апотропејски амулет — ја носеле главно жените и децата, понекогаш и домашните животни. Во Панонија егзистира во III и IV век.[59] По потекло е, изгледа, од Блискиот Исток.[60]

Останува да ги разгледаме и откриените елементи од машка опрема; тоа се фибули, токи за ремен и привесоци.

*Фибули.* Сите 5 примероци се од луковичест тип. Според елементите на нив, тие потекнуваат од втората третина на IV век. Примерокот од гробот 189 датиран е и со монета на Јулијан Отпадникот; на ова време упатува и запонот на ногата, со кој е заклучувана — затварана иглата. Запоните се појавуваат во втората половина од IV век.[61]

Матично подрачје на овие фибули, несомнено, е Средното Подунавје односно Панонија. Таму се откриени многу и многу стотини вакви фибули, таму може да се прати и нивниот развиток од попростата форма, Т-фибулата на шарнир. Несомнено, оттаму овие фибули се рашириле и на југ, на Балкан. За разлика од западната половина на Балкан каде оваа фибула е ретка, на подрачјето на Г. Мезија[62] и Северна Македонија[63] е

[57] F. Henkel, op. cit., 251, 522.

[58] Д. Вучковиќ, op. cit., Старинар XII, 244. — Ж. Винчиќ, Стоби, А. П. 12, 1970, 141—142, Т. XLIV, 3. — Најран наод кај нас е белегзија од гробот 9 во Скупи (составена од 48 резбарени сегменти), од доцниот II век.

[59] M. Alföldi, p. o. cit., 445; — M. Parducz, op. cit., T. 76. 3.

[60] M. S. Ruxer — J. Kubczak, Naszyjnik Grecki w okresie hellenistycznim i rzymskim, Warszawa—Poznań 1972, 142; T. 45. 1, 3; 54.2; 66.3.

[61] В. заб. 29.

[62] Веќе спомнатите наоѓалишта Кладово, Чезава и Бољетин во Ѓердап, Сланци кај Београд, Остриковац кај Светозарево — в. заб. 49; — Комини кај Пљевља (А. Цермановиќ, А. П. 9, 1967, 114, 115); — Ќуприја, Ражањ, Ритопек (Ч. Јордовиќ, А. П. 5, 1963, 90, 92); десетина други наоѓалишта во Србија — стари наоди во музеите во Пожаревац, Неготин, Зајечар, во Ниш, Лесковац, Врање, Приштина и др.

[63] Во богатите гробници во ок. на Скопје: по една фибула од Добри Дол (в. заб. 5 и 43), Драчево, Рокомија — Скопје (в. заб. 5), Сингелиќ — Скопје (в. заб. 30); — во Стоби — 5 фибули од ј/з некропола (1961 и 1973 г.) и една од сондата 3 под јужниот бедем (ископувања на потпишаниот во 1972 г.); — во Демир Капија, гроб 193 на потезот „Црквиште" (Б. Алексова, Просек — Демир Капија, Београд 1966, 37, Т. III, 11); — 15-ина фибули во музејот во Прилеп, главно од некрополите Бакалица и Ташачица во Варош (Б. Бабиќ, А. П. 3, 1961, 98, 99); — 6 фибули во музејот во Битола, меѓу кои се истакнува наодот од с. Секирани, масивно лиен од сурово злато, и шупло лиената доцна варијанта од Хераклеја (од една засведена гробница), украсена со позлата, ниело и 2 гравирана лика (човек и жена); — по една фибула од Зајас кај Кичево (в. заб. 5) и Требенишко Кале кај Охрид (В. Лахтов, Лихнид II—III, Охрид 1963, 21, 22); — една фибула од ок. на Кочани, со гравиран натпис „vtera felix" (прив. збирка, Кочани, 1973).

многу почеста. Сепак, оваа група од неколку десетини фибули, најдени јужно од Дунав, изгледа сосема мала, во споредба со огромниот број на изворното панонско подрачје.

*Токи.* Откопани се 8 парчиња. Во гробот 11 токата лежела до левото колено; во гробот 82 на истото колено; во 77 — на секоја потколеница по една тока. Истите биле зашиени, најверојатно, на сари на високи чизми.

Во гробот 96, токата лежела на појасот; од неа е запазена само алката. Истата служела за закопчување на појасниот ремен. Во гробот 183, токата лежела до десниот бок, заедно со бројни клинчиња со кои бил украсен ременот. Овој обичај, ременот да се откопча од појасот и стави покрај умрениот, потврден е и во саркофагот 200: токата тука лежела покрај стапалата, префрлена (со ременот) преку чинија со јадење.

По формата, овој последен примерок (од сребро) претставува тип на тнр. копани (дуборезни) токи. Тие биле раширени долж лимесот на Дунав и Рајна во IV век. На нашиот примерок челото на алката е благо улегнато, речиси хоризонтално, и тоа е знак на една рана етапа. Подоцна истата се искривува многу надолу, а боковите испаѓаат — во вид на седло или виолина. Носачот-плочката е масивна и голема, раскошно украсена со дуборез — тоа се обележја на сосема оформен тип.

Геометриските орнаменти и формата на овие токи се неримски елементи. Појавата на оваа тока поврзана е со силно германизирање на римската армија под Константин I.[64]

Токата од гробот 183, во вид на пробиена кружна плочка, претставува еден доцнежен, упростен варварски тип, кој спорадично се среќава на панонскиот лимес во доцнежниот IV век.[65]

Останатите 6 примероци имаат многу карактеристична форма: големи и многу заоблени, овално-полукружни алки („D"-форма) кои се пластични и широки колку и носачот. Трнот е широк, пластично претставен, со гравиран корен и врв, моделиран во глава од змија или патка. Врвот допира малку преку работ на алката. Плочките-носачи имаат кружна или седлеста форма. Ова се познатите западноготски токи од IV век.[66]

За датирање на овие токи ги имаме следниве показатели: во гробот 82 најдена е монета на Констанс (средина на IV век); во 126 — фибула од исто време. На токите од гробовите 11, 96 и особено 82 лачниот дел од алката зафаќа веќе три четвртини од полн круг, а тоа е обележје на втората половина — доцниот IV век.

---

[64] M. Alföldi, op. cit., 407, 460, Abb. 100.10; — D. Tudor, Dacia, Vol. 11—12, Bucurest 1945—47, 145 ff;—G. Behrens, Schuhmacher — Festschrift, Frankfurt 1930, 185 ff.

[65] M. Alföldi, op. cit., 463, 464, Abb. 107.

[66] Ibid., 410, 411, 460, Abb. 104, 1—19.

Од доцниот IV век потекнува и убавата тока од гробот 77 (на сл. 13); таа има алка украсена со гравирање во еден посебен стил. Тоа се зачетоците на познатото „наребрување" на токите од времето на големите преселувања. Овој елемент, заедно со спомнатите профилирани трнови, чии врвови се моделирани (особено глава на патка!), сметани се редовно како готски, источноготски, алано-готски. Од доцниот IV до во VI век ги среќаваме и на Балканскиот Полуостров, расфрлени од денешната Бугарија на исток до Истра на запад.[67]

*Привесоци.* Во гробот 82 најдена е украсна плочка, која со закивки е бесена на крајот од појасен ремен. Вакви украси се распространети само во Панонија.[68] Од македонското подрачје познат ми е само еден таков наод — од Стоби.[69] Двата наоди доспеале вамy бессомнено од север.

Нашиот примерок е најден на левото колено на умрениот. Коренот му бил откршен од порано, а тоа е уште една потврда дека истиот не можел да ја има првобитната намена. Во овој случај тој е носен како амулет, на лева нога. Значи, иста намена како и срцестиот привезок од гробот 98. Оваа срцеста форма најтипична е меѓу бројните сарматски амулети, носени на нивната варварска облека, речиси редовно на левата нога.[70] Овие привесоци имале апотропејско значење и се сметаат за типично сарматско обележје.

## б) *Керамика*

Садовите се ставани или в гроб — до нозете на умрениот — или надвор, покрај гробот. Најчесто, тоа се стомни, или слична форма, во кои е ставана вода за умрениот. Во три случаи имаме и чинии, со јадење понудено на умрениот; ова е неримски обичај. Во неколку случаи садовите биле искршени и парчињата растурени покрај гробот — тоа се остатоци од погребна гозба.

Квалитетната трпезна керамика, украсена со лак, застапена е со 8 парчиња. Тоа се категории на доцноримската sigillata и terra chiara. Црвенопечената сигилата, боена со фин црвен лак, претставува луксузен импорт од обалите на Северна Африка — Египет.[71] Високата, богато профилирана ориентална

---

[67] N. Miletić, op. cit., 146, 147 и наведена литература.

[68] M. Alföldi, op. cit., 460; Abb. 103.1—29; Abb. 147.

[69] Во спомнатата сонда 3/1972, до јужниот бедем — в. заб. 63.

[70] M. Parducz, op. cit., 139, 140, T. XXXIV, 1, 2; XXXVIII, 11; — С. Барачки, Вршац, А. П. 3, 1961, 102—104, T. XI.

[71] H. Robinson, The Athenian Agora, Vol. V — Pottery of the Roman Period, Princeton 1959, 294—296.

форма на ибрик, потврдена е во гробовите 90 (сл. 74) и 199 (фрагментиран); во гробот 82 најдено е остро профилирано лонче со 3 рачки, украсено со ромбични жигови (сл. 70).

Доцноримската сигилата ретка е во нашите краеви; потврдена е во гробовите во Драчево и Рокомија — Скопје, а со ископувањата во последните години и во стамбените слоеви во Скупи, Стоби,Варош — Прилеп, Дебреште и др.

Сивопечената хиара, со карактеристичен маслинесто-сив, зеленикаво или кафеаво-црн лак, украсувана е често со жигосување (втиснати орнаменти). Подеднакво е ретка, како и претходната категорија, а увезувана е во нашите краеви од источниот Медитеран.[72] Потврдена е во спомнатите стамбени слоеви во Скупи, Стоби, Варош, во гробовите во Дојран и Живојно кај Битола. Во јужно-европските земји хиара егзистира главно во рамките на IV век.

Преку нашите краеви хиара продира до Средното Подунавје, заедно со доцноримската сигилата.[73] Прашањето, дали двете луксузни категории само се импорт или постојат и локални работилници, сè уште е отворено.

Големата чинија од гробот 200 (сл. 81) претставува очигледен обид да се копира хиара; меѓутоа, глината останала кафеаво печена, а лакот добил прегорен црн тон. И техничкото ниво на изработката далеку заостанува зад луксузниот импорт.

Црн, мрсен и дебел лак среќаваме и на големиот ѓум од гробот 82 (сл. 71). Тоа е подобар локален производ, од иста категорија, како и претходната чинија. По формата, копира узори од Егеја.[74]

Во категорија на луксузен импорт спаѓа и малата вретенеста тоалетна ваза (унгвентариј) од гробот 191 (сл. 79). Изработена е квалитетно, од светла микозна глина која е совршено препарирана и печена, без лак. Увезена е несомнено од Егеја, каде постојат директни аналогии.[75]

Останатите вази од нашите гробови претставуваат попроста, куќна и амбалажна керамика. Високата ребреста амфора од гробот 114 има директни аналогии во егејскиот круг.[76] Чинијата од гробот 213 (сл. 83), со 2 ушки, има длабока биконична

[72] Аналогии за високата ваза на сл. 75: Ath. Agora, p. 77,№. L. 27, Pl. 16; p. 105, M. 223, Pl. 27; — За формата на сл. 73 и 77: ibidem,№. L. 24, P. 10005, Pl. 16, 39. — За пехарот на сл. 72: H. Goldman, Tarsus, Vol. I, Princeton 1950, 206, 207,№. 821; Fig. 166, 208.

[73] Спомнуваните наоѓалишта Ќуприја, Остриковац — Светозарево, Кладово и Бољетин во Ѓердап — в. заб. 62.

[74] Ath. Agora, p. 76,№. L. 25, Pl. 16; p. 78, L. 41, Pl. 17; p. 105, M. 220, 222, Pl. 27; M. 294, Pl. 30 (наоди од IV век).

[75] Ibid., p. 77, L. 29, Pl. 16 — IV век.

[76] H. Goldman, Tarsus, pp. 207, 278,№. 829, Fig. 167; — Ath. Agora, K. 85, Pl. 14.

форма, добро позната во Егеја веќе во III век.[77] Форма на биконична ојнохоа, со наребрено тело, сосем тесен врат и широка тролисна уста, застапена е во Скупи во гробовите 49 и 191 (сл. 80); во Егејскиот басен е распространета главно во III век[78], меѓутоа, ја познава и Средното Подунавје во III и IV век.[79]

Мали топчести стомни, со сплескано тело, тесен врат и мала лачна рачка (сл. 68, 69 и 78), немаат директни аналогии ниту во егејскиот ниту во панонскиот круг. Ова е несомнено локална традиција. Имено, во Скупи тоа е најчеста форма од I до средината на III век. Затоа не е чудно што неколку вакви садови среќаваме уште во доцнежниот III и IV век. Двојно профилираната уста во вид на чашка обележје е на доцноримско време.

Интересно е да ги наведеме и следниве забелешки. Во прикажаната керамика сè уште не се одразуваат влијанијата на силната дунавска продукција од доцнежниот IV век и понатаму; немаме подунавски глеѓосани вази[80], ниту квалитетна „мануфактурна“ роба без лак или макар елементи од оваа. Истата керамика извршила силен продир во среднобалканската внатрешност и ја среќаваме на сите позначајни северномакедонски наоѓалишта.

Скупските наоди одразуваат една поранешна состојба, кога сите позначајни културни импулси доаѓат уште од Егеја. За разлика од металните наоди и накитот, кои се пренесувани врзани за нивните етнички носители и претставуваат во најголем степен етнографски обележја на нивните сопственици, керамиката отсекогаш била одраз на постојните културни влијанија, врзани во подолг период за едно подрачје. Дури ни новите етнички напластувања, во една ваква културна средина, не ги пореметувале овие традиции, туку им се потчинувале.

Ова е случај и во Скупи. Впрочем, тоа е време кога балканските провинции го доживуваат својот доцноримски расцут, својата втора младост, кога антиката уште зрачи со неизмерна сила. Варварските влијанија во материјалната и духовна култура остануваат ограничени само на пограничните области или на помали региони подлабоко во внатрешноста, каде варварите и физички се присутни. А нивното населување во одделни области на Балканот беше наметнато како неопходност:

---

[77] Ath. Agora, p. 56, J. 57, Pl. 11, 72; p. 67, K. 93, Pl. 14.

[78] Ibid., p. 65, K. 69, 70, Pl. 13; p. 68, K. 106, Pl. 14; p. 93, M. 101, 164—168, Pl. 23, 25, 73.; L. 48, Pl. 17.

[79] K. Pòczy, Keramik, Intercisa II, 51, ff, T. XV, 15—18.

[80] Во стамбените слоеви во Скупи сосем е ретка; една стомна со глеѓ потекнува од еден гроб во Побужје — в. заб. 5; — неколку фрагменти од Стоби — стамбените слоеви од доцен IV век (ископувања во 1971 и 1972 година). Останатите македонски наоѓалишта не ја познаваат оваа глеѓосана керамика.

опустошените земји стопански да оживеат и економски да зајакнат, да се вклопат во животните текови на Империјата.

Варварите се присутни на Средниот и Источен Балкан уште од времето на Аурелијан, кога Дакија паднала во готски раце и останала засекогаш изгубена за Рим. Со повлекувањето на Римјаните од северната на јужната страна на Дунав, со формирањето на овостраните провинции Средоземна Дакија и Приобална, со бројните измени во политичко-административниот, воен и стопански систем, започнува една нова ера за балканските земји. Во IV век Готите и другите варварски народи играат значајна улога во животот на подунавските балкански провинции.[81]

Политичките вриежи меѓу Готите и Сарматите, двата најголеми народи на левата обала на Дунав, имале постојани одрази и на балканските земји. Да спомнеме еден настан: во 332 година Константин Велики е на дунавското поприште; му помага на синот, Константин Јуниор, во воените интервенции меѓу завојуваните Готи и Сармати, а потоа во внатрешните сарматски судири; во 334 година Константин лично надгледува преселување и распределување на околу 300.000 Сармати од денешниот Банат во балканските провинции Македонија, Тракија и Скитија. Тие побарале уточиште од царот, а биле населени на ромејската земја несомнено како колони.[82]

Бројот на луѓето, од само ова едно преселување, е повеќе од импресивен. Наодите од Скупи, со сигурни готски и сарматски елементи, се патоказ за една од насоките на спомнатото населување. Временски, тие апсолутно му одговараат на ова населување.

Меѓутоа, и спорадичните сродни наоди од Стоби, Демир Капија, Варош-Прилеп, околината на Битола и Охрид, несомнено се поврзуваат со овој настан. Да потсетам дека наодиве потекнуваат од богати земјоделски региони, кои биле опустошени и оставени без луѓе во готските разурнувања под Галијена. Сега варварите се населувани во овие земји како колони, врзани (закрепени) за земјата која морале да ја обработуваат.

А токму сега, во полниот IV век, имаме наеднаш стотини некрополи во нашите рамнини и долини; од претходната епоха можеме да наброиме само десетина-две. Ова е повеќе но обично совпаѓање. На пат сме да објасниме еден феномен во нашата доцна антика, наговестен со спомнатите наоди.

---

[81] За не малиот значај на готксиот елемент во животот на провинциите јужно од Долниот Дунав види во книгата на В. Велков, Градот в Тракија и Дакија през късната античност, Софија 1959, 26—55; 232—249.

[82] Euseb., Vita Constantini, 4, 6; — Euseb., Hieron. Chron., 315; — Anon. Vales., 6, 32 — според В. Велков, op. cit., 32.

Ivan MIKULČIĆ

# SPÄTRÖMISCHE GRÄBER VON SCUPI

(Zusammenfassung)

In dem Jahre 1970. und 1971. hat der Verfasser die Ostnekropole von Scupi entdeckt und zum Teil untersucht. Dabei sind der Umfang der Nekropole festgestellt und 226 Gräber aus der vorrömischen und römischen Zeit ausgegraben[3]. Von diesem Zahl, hier ist eine Gruppe von Gräbern vom Ende des III bis zum Ende des IV Jh. beschrieben.

Es sind folgende Konstruktionstypen festgestellt:

I — Grüfte aus Ziegeln oder Steinplatten gebaut (Abb. 7, 9). In zwei Fällen war die Innenseite mit dünnen Marmorplatten ausgestattet (Abb. 7). Zwei andere waren z. T. von grossen frührömischen Grabdenkmälern konstruiert (Abb.9 —11). Zu dieser Gruppe gehören auch zwei Steinsarkophagen (Abb. 6); in Scupi sind bis jetzt 15 Exemplaren von demselben Typ entdeckt.

II — Als Vertretter der zweiten Gruppe erscheinen einfache, schmale Gruben, welche die Grundform im Bereich dieser Nekropole darstellen. Der Boden ist da sehr kompakt (petrifizierte Ton- und Sandschichten), deshalb stehen die Wände der Gruben senkrecht und fest; die Gräber sind durchschnittlich nur 0,40 m breit und mit einer Reihe von horizontalgeordneten tegulae bedeckt. Oft liegen die tegulae auf einem Holzbrett über dem Grabe. Nur in wenigen Fällen (breitere Gruben) ist der Deckel dachförmig konstruiert.

Die Gräber waren in einer Tiefe von 0,50—1,20 m von antikem Bodenniveau eingegraben. In manchen Fällen waren sie mit grosser tegula markiert, welche sich an der Oberfläche erhob. Sehr oft waren die spätrömische Gräber direkt und absichtlich in die frührömische Gräber (grosse Etagengruben mit Kremation) eingegraben.

Unten den Grabbeigaben treten die Schmucksachen, Metalteile der Kleidung und Tongefässe vor. Oft sind auch Münzen in den Gräbern vertretten (Carus, Constantinus I und II, Constantius I und II, Constans, Iulianus).

III — Kistengräber, von grossen Ziegeln oder tegulae geförmt (Abb. 8). Das ist der späteste Grabtypus in Scupi bekannt (II Hälfte — Ende des IV Jh.). Diese Gräber sind im NW-Teil der Nekropole gruppiert, nahe der Akropolis und den Stadtmauern. Die Grabbeigaben sind sehr selten; die jüngste Münze gehört dem Valentinianus II oder Theodosius I.

IV — Hier gehören drei Brandgräber, um die Mitte des IV Jh. datiert. In Scupi, neben der alten Bestattungsform (Kremation), vom Ende des I und im Laufe des II Jh. wird die Inhumation immer mehr verwendet; aus der Zeit des Alexander Severus stammen die letzte Brandgräber.

Die spätrömische Brandgräber als ganz neue Erscheinung kommen im dem mittelbalkanischen Raum in sehr beschränktem Zahl auf (Kopašnica bei Leskovac, Singelić—Skopje, Scupi, Stobi, Pešterica—Prilep, Prespa—See — alle um die Mitte des IV Jh. datiert). Vielleicht kann man dies mit der Krisis am Ende des Heidentums und der Reaktion unter dem Iulianus zusammenzustellen[83].

Die Auswahl der Grabbeigaben ist nicht reich. Der Schmuck stellt hauptsächlich billigere Massenerzeugung dieser Zeit dar, mit stark barbarisierten Merkmalen. Der grösste Teil der Formen wie auch die stilistische Elemente weisen an das mittlere Donaugebiet — Pannonien hin — als stark beeinflüsst oder direkt importiert von dort[45—56]. Unter desseren Funden befinden sich auch typische Perlen aus geschnittenem Karneol (Abb. 64), ein Merkmal der sarmatischen und westgotischen Grabfunden an der mittleren Donau, dann offene Ohrringe mit einem Kubooktaeder am Ende (Abb. 33, 34), wieder ein germanisches Merkmal.

Auch die Beigaben der Männergräber zeigen die gleiche Abkunft (Zwiebelkopffiebeln, Schnallen, Anhänger; Abb. 12—26). Oft kommen die kleine Gürtelschnallen in abgerundeter Form vor, mit allen Merkmälen welche den Westgoten zugeschrieben sind[66]. In zwei Gräbern hatten die Gestorbene einen herzförmigen Anhänger auf dem linken Knie. Das ist ein sarmatisches Zeichen[70].

Diese Funde, wie auch manche Elemente des Bestattungsritus (auch N—S Richtung, Hockerlage u. a.), sprechen dass in dem zweiten Drittel des IV Jh. der ethnische Profil in Scupi stark änderte. Wahrscheinlich können wir dies u. a. auch mit der bekannten Auswanderung der Sarmaten im Jahre 334 in die Balkanprovinzen zusammenzustellen[82].

Diese Kolonisierung steht vielleicht mit einer Erscheinung zusammen, welche in dem breiten nordmakedonischen und süddardanischen Gebiet registriert ist. Nach dem schweren Verheeren dieser Gegende unter den Goten nach der Mitte des III Jh., wann auch alle Städte zerstört waren, kommt ein längerer archäologischer Hiatus da, ohne Funden auf dem Terrain. Doch, am Ende der Regierungszeit Konstantins und unter seinen Nachfolgern, sind viele Hunderte von Nekropolen in den Boden eingegraben. Dieses Phänomen ist noch nicht durchgeforscht. Durch die Ostnekropole von Scupi machten wir die erste Schritten in dieser Richtung.




Sl. 1 — plan na Istočnata nekropola vo Skupi


143
146
151
156
158
145
68
77
69
80
98
73
81
82
74a
74
87
91
70
75
157
154
152
160
153
148
147
71
76
92
92a
201
211
207
204
202
194
205
208
203
206
195
212
213
191
192
193
0
10m
I.Mikulčić

Sl. 2 — antički




grobovi na parcelata kat. br. 160, otkopani vo 1970. i 1971 godina.




Sl. 2 — antički grobovi na parcelata kat. br. 160, otkopani vo 19




5

: grobovi 102 (Julii Klavdii), 109 (Flavii), 94/II vek), 103 (Severi), 102a, 104, 108, 112, 114 (Konstantin i naslednici), 113 (docen IV vek).
70 (predavgustovski), 81 (Hadrijan), 82 i 90 (naslednici na Konstantin I).
ovi 116 (docen II vek), 128 i 129 (Severi), 117 i 118 (Konstantin i naslednici), 126 (po sredinata na IV vek).




Sl. 3 — presek S—J vo zapadniot del od kv. IX: grobovi 102 (Julii — Klavdii), 109 (Flavii), 94/II vek), 103 (Severi), 102a
Sl. 4 — presek S—J vo kv. VI — detalj: grobovi 70 (predavgustovski), 81 (Hadrijan), 82 i 90 (naslednici na Konstantin I)
Sl. 5 — presek S—J vo kv. VII — detalj: grobovi 116 (docen II vek), 128 i 129 (Severi), 117 i 118 (Konstantin i nasle



6



7



8

Сл. 6. — Гробови-саркофази бр. 199 и 200 (ран IV век). — Сл. 7. — Гроб 104 со мермерна облога. — Сл. 8. — Гроб 26, циста од тули







Сл. 9. — Гробница 216 (пресек). — Сл. 10 и 11. — Сполии од гроб 36




Сл. 12. — Гроб 11; Сл. 13, 14. — Гроб 77; Сл. 15, 16. — Гроб 82; Сл. 17. — Гроб 98; Сл. 18. — Гроб 96; Сл. 19 а, б. — Гроб 108; Сл. 20 а, б. — Гроб 179.



Сл. 27, 28. — Гроб 51; Сл. 29. — Гроб 55; Сл. 30, 31, 32. — Гроб 86;
Сл. 33, 34, 35, 36. — Гроб 85; Сл. 37, 38. — Гроб 90.




Сл. 47, 48. — Гроб 135; Сл. 49. — Гроб 149; Сл. 50. — Гроб 150;
Сл. 51—58. — Гроб 163.



Сл. 59.—64. — Гроб 188; Сл. 65, 66 а, б. — Гроб 199; Сл. 67. — Гроб 196.



Сл. 68. — Гроб 9; Сл. 69. — Гроб 15; Сл. 70, 71. — Гроб 82;
Сл. 72, 73. — Гроб 86.




Сл. 74. — Гроб 90; Сл. 75. — Гроб 11; Сл. 76. — Гроб 114;
Сл. 77. — Гроб 134; Сл. 78. — Гроб 186




Сл. 79, 80. — Гроб 191; Сл. 81 а, б, 82. — Гроб 200; Сл. 83. — Гроб 213.

Борис МАРКОВ

# ИМЕНКИ СО ЗНАЧЕЊЕТО СВОЈСТВО ИЛИ АПСТРАКТЕН ПОИМ ВО СОВРЕМЕНИОТ МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

Во одделни граматики[1] и други лингвистички трудови именките со значењето *својство* (nomina essendi) се разгледуваат заедно со оние што означуваат *дејство* под називот именки со апстрактно значење (nomina abstracta). Образувањата со значењето својство се изведуваат предимно од придавска и нешто поретко од именска основа, а оние што обележуваат *дејство* од глаголска основа или глаголска придавка. Општо за двете групи именки е дека истапуваат со значење што има нијанса од апстрактен карактер, која кај првите се изделува преку значењето својство, а кај вторите — преку значењето *дејство*. Степенот на апстрактноста често пати варира не само кај одделни образувања од едната или другата група именки туку, повеќе или помалку, и внатре во секоја од нив. Ова секако доаѓа оттаму што преодот на значењето *својство* или *дејство* во апстрактно значење или поим е обично постепен и воопшто тешко забележлив. Самата апстрактност притоа во низа случаи може донекаде да има и субјективен карактер.

Поимот апстрактни именки, од своја страна, сретнува извесни тешкотии во таа смисла што образувањата од овој вид обично не истапуваат само со апстрактно значење туку, зависно од типот, придобиле и секундарни значења и различни видови конкретизација (на пр. место, лице, предмет, должност или звање, институција и др.). Главно од оваа причина тука се определивме за називот именки со значењето *својство* или *апстрактен поим* (чиешто изделување станува преку значењето својство). Врската на секундарните значења со основното значење (својство) кај одделни образувања е воопшто нееднакво запазена и забележлива или пак наполно отсуствува, но независно од тоа споменатите значења во една работа како што е нашава не можат да бидат наполно одминати, т. е. во случајов се наложува, покрај основното значење, да бидат споменати и тие.

Слично на именките со значењето дејство[2], разгледуваните именки можат да се класифицираат во две основни групации: А) бес-

[1] *Грамматика русского языка*, АН СССР, Москва, 1960.

[2] Под наслов „*Именки со значењето дејство или апстрактен поим во совр. макед. јазик*" примерите од овој вид се разгледани во „Годишен зборник на Филоз. факултет", кн. XXIII, 1971, 497—556.

суфиксни образувања и образувања со флексијата *-а* и Б) суфиксни образувања — со нежива (непродуктивна) и продуктивна наставка. Двеве групи именки ја имаат следнава распространетост и особености.

А) *Бессуфиксни образувања и образувања со завршокот -а*

Споредени со суфиксните, именките од овој вид во поглед на значењето не се разликуваат суштествено, само што степенот на апстракцијата кај некои од нив е нешто поголем или пак имаат издиференцирана нијанса (сп. *жал* : *жалост*, *вис* : *висина*, *студ* : *студенина*, *-ост*, *беда* : *бедност*, *-отија* и др.). Општо земено, ваквите образувања во стручната литература се слабо осветлени, повеќе или помалку и во другите словенски јазици, кое секако се потврдува и од фактот што едни исти примери кај извесни автори се деноминативи, а кај други девербативи. Таков е случајот, на пример, со именките „*глад*, *слава*"[3] и др. Од друга страна, кај одделни деноминативи тешко може да се установи исто така дали се изведени од придавка или од именка (сп. *шир* : *широк* или *ширина*; рус. „*глубь* : *глубокий* или *глубина*"[4]). Двете подгрупи образувања во современиот јазик се застапени предимно со следниве примери:

А$_1$) Бессуфиксни образувања: *жал* (< стсл. *жаль*), *жед*, но стсл. *žęžda*, струс. *жажа*, схрв. *жеђ(а)*, слов. *žeja*, *лад* (< стсл. *chladъ*), *студ* (: стсл. *studъ*), *шир* f и m поет. „ширина, простор, пространство".

Нешто поголема распространетост примерите од овој вид имаат во рускиот јазик (сп. „*удалой* — *удаль*, *темный* — *темь*, *мутный* — *муть*, *жуткий* — *жуть*" и др.), каде што изведувањето на вакви именки е најчесто придружено од појавата алтернација (сп. „*глубь* : *глубокий* или *глубина*", *глушь* : *глухъ*, *тишь* : *тихъ*). Со оглед на тоа дека алтернацијата како морфолошко средство за изведуање на нови образувања е карактеристична за најстариот период (т. е. старословенскиот, староруският јазик), посочените и ним слични примери се главно наследени од тоа време. Обиди за изведување на нови примери од овој вид во рускиот јазик се забележуваат кај одделни поети, на пример, кај Мајаковски „*старь*, *нищь*", Есенин „*сырь*, *цветь*" (Финкель — Баженов, о. с., 304) кои, меѓутоа, не се прифатени, така што како понови се одбележуваат главно *бездарь* и *заумь* (Финкель — Баженов, о. с., 304). Покрај *шир*, во современиот македонски јазик понов е исто така примерот *бездар*, но со подруго значење „в. бездарник".

А$_2$) Образувања со завршокот *-а*: *беда* (: *bědьnъ*), *вина* (сп. дијал. *винен* = лит. *виновен*), *жега*, *мака* (стсл. *mǫka*), *полза* (: стсл. *polьza*, струс. *польза* и дијал. *польга*, укр. *пильга*, пол. *ulga*), *гроза* „1. ужас; 2. одвратност".

[3] Фасмер, М., *Этимологический словарь русского языка*, Москва, 1963—1974.
[4] Финкель, А. А., Баженов, Н. М., *Курс современного русского литературного языка*, Киев, 1965, 303—304.

Од изнесеното се гледа дека како едната така и другата подгрупа примери во македонскиот јазик имаат сосем ограничена распространетост, при што нови образувања претставуваат реткост, што значи дека во поглед на застапеноста и продуктивноста мошне се разликуваат од слични творби со глаголска основа.

Б) *Суфиксни образувања*

Зависно од тоа дали примерите од овој вид имаат продуктивна или непродуктивна наставка, ги делиме на две основни групи: $Б_1$) именки со непродуктивна или нежива наставка (од гледна точка на современиот јазик) и $Б_2$) именки со продуктивна наставка. Овие две групи именки се разликуваат меѓу себе како во однос на бројот на наставките со кои истапуваат така и во однос на самата распространетост.

$Б_1$) Именки со непродуктивна наставка

Со значењето својство или апстрактен поим истапуваат именки со наставките: *-оба*, *-да*, *-ода* и *-ја*. Општо за образувањата од овој вид е дека имаат недеривирана основа, т. е. основа при која понатамошното делење на морфеми не е можно. Споменатите наставки во современиот јазик се застапени главно со следниве примери:

*-оба*: *злоба* (< стсл. *зълоба*), *тегоба*, *тескоба*;
*-да*: *кривда* (: *крив*), *правда*, *нужда*; сп. рус. *вражда*;
*-ода*: *слобода*, рус. *свобода* (Ф, ЭС);
*-ја*: *душа* (< *дух-іа*), *суша*; *дрча* (*дрт-ја*) „невреме, лапавица" Р; сп. и конкр. *грдја* дијал. „житен црвец" Р.

Во современиот јазик бројот на приведените примери е очигледно мошне ограничен. Застапеноста на посочените наставки во одделните словенски јазици, сепак, доста варира. Посебно изделување во случајов бара наставката *-оба*, која кај нас е застапена само со примерите *злоба*, *тегоба*, *тескоба*, но затоа доста распространета е во српскохрватскиот јазик и особено во словенечкиот и западнословенските јазици, каде придобила и секундарни значења, при што претставува продуктивна наставка.

$Б_2$) Именки со продуктивна наставка

Најголем дел од овие наставки се стари, односно наследени од прасловенскиот јазик, поради што најчесто се општи и за другите словенски јазици. Покрај ваквите наставки, со исто или слично значење, тука спаѓаат и некои што се преземени од странски (несловенски) јазици, како и извесни дериватни наставки, кои најчесто немаат општословенски карактер. Со поголема или помала распространетост во савреме-

а) Примери со значењето својство:

*ѓаволија* „в. ѓаволштина" Р, *мајсторија* (сп. буг. *майстория* и схрв. *мајсторија*) 'мајсторство, -лак', *робија* (: схрв. *робија*) 'ропство, робување'; или: *идиотија*: фр. *idiotie* („...во една атмосфера во која гуши присуство на *идиотија*". X), *ѓурултија* (< тур. *gürültü*, *шмеќерија* (сп. и буг. *шмекерия*) и *шмеќерлак* (< тур. перс. „šeb-i-keri") в. 'шмеќ.' 'шмеќарство'. Спрема последнава е образувана и именката *лаѓарија* дијал. (СП, КЖ).

Примерите од овој вид очигледно имаат ограничена распространетост, при што нови образувања не се забележуваат.

б) Примери во кои *-ија* истапува со функција на закрепување или засилување на значечењето од основната именка:

*гладија* 'глад, -ување, голем глад' („Кога беше, бре, скъпијата, скъпијата, *гладијата*, Кило жито — ока сребро". БМ), *благословија* нар. 'благослов'; *слободија* „1. арх. слобода; 2. претерана слобода; сп. и неол. *сколободија* („...само ако имаат некоја *сколободија* со власта." БК, Л), *смрдија* или *смрѓија* дијал. „в. смрдеа".

Со исклучок на неологизмот *сколободија*, приведените примери се познати и без наставката *-ија*, кои од гледна точка на современиот јазик истапуваат во својство на бессуфиксни образувања (*глад*) или со завршокот *-а* (*слобода*) и кои имаат потреба од извесно поткрепување. Наставката *-ија* тука всушност го заменува неизразниот завршок и внесува извесна експресивност или нијанса на народност.

Посебно изделување и одбележување кај именките на *-ија* секако бараат заемките од западноевропските јазици. Нивниот број е доста значителен, повеќе или помалку, во секој словенски јазик. Образувањата од овој вид обично го запазуваат значењето од изворниот јазик, со кое главно се обележува различен вид конкретизација, апстрактен поим, земја, и сл. За илустрација можат да се споменат, на пример, следниве именки: ***експресија***, ***импресија***, ***кокетерија***, ***привилегија***, ***педантерија***, ***носталгија***; ***дифтерија***, ***невралгија***; ***археологија***, ***бактериологија***, ***лексикологија***, ***фразеологија***; ***клептоманија***, ***словенофобија***.

Освен кај приведените примери со домашна и странска основа, наставката *-ија* е застапена и во дериватите *-арија*, *-сија*, *-штија*, *-отија*, *-урија*, дел од кои во современиот јазик претставуваат доста распространети наставки (*-арија* и *-отија*). Со исклучок на образувањата со наставката *-арија*, кои, впрочем, имаат двојно потекло, значењето *својство* (кое тука е основно) кај сите деривати е добро запазено, само што напоредно со последново се развиле и други секундарни значења односно различен вид конкретизација. Споменатите деривати во современиот јазик ја имаат следнава застапеност:

Дериватот *-арија*[5] (< *-ар* + *-ија*) е застапен при два типа именки: а) *грнчарија* и б) *месарија*; *песнарија*. Нееднаквото потекло тука, разбирливо, условило и различно значење. Така кај првиот тип значењето својство се конкретизирало во занает што произлегува од основата и производи на даден занает, т. е. колективно значење. Овој тип образувања е застапен главно со следниве именки: *грнчарија* '1. грнчарство; 2. грнчарски изделија, производи', *железарија* 'производи од железо', *sидарија*, *стакларија*, *столарија*, *дрвенарија*. Вториот тип именки означуваат лице со својство што произлегува од основата (*песнарија*) или лице кое врши дејство од основата (*месарија*). Образувањата од овој вид поголема распространетост имаат главно во одделни наши говори. Како во првиот така и во вториот тип именки *-арија* истапува како одделна наставка не само во поглед на значењето туку и поради тоа што е застапена во примери од типот *дрвенарија* и *месарија*, каде основата *дрвенар*, *месар* не е позната во својство на одделна именка.

Дериватот *-осија*, *-сија* е застапен сè на сè во неколку примери каде *-ија* е придадена на *-ост* за да ја поткрепи последнава наставка со значењето својство. Тука спаѓаат примерите: *гдосија* (< *гдост* + *-ија*. ТМ, СП), покрај *гдотија*, *радосија* 'радост', *чудесија* 'чудо, *-еса*'.

Дериватот *-штија* (< *-штво* и *-ија*) претставува сложена наставка која е добиена со придавање на *-ија* кон *-штво* (*-ство*) во примери од типот *сиромаштво* + *-ија* < *сиромаштија*. Овој дериват на *-ија* денес истапува и како одделна наставка, бидејќи е застапен во примери од типот *поганштија*, *немаштија* и сл., кои не се познати со наставката *-штво*. Со исклучок на примерот *немаштија*, именките на *-штија* се изведуваат од придавска или именска основа и истапуваат со значењето својство (а кај именката *немаштија* состојба) што произлегува од основата. Слично на *-ија* и повеќето нејзини деривати и тука во одделни примери напоредно со основното значење (својство) се изделило колективно значење (збирна множина). Со или без секундарното значење во современиот јазик се застапени предимно следниве образувања:

*поганштија* и *поганштилак* разг. '1. гадост, гадна постапка, дело („Затоа град паѓа и друга *поганштија* што се чини". КП, ЗП); 2. колект. погани, лоши луѓе', *сиромаштија* '1. сиромаштво, немаштија („Ни на богаство радуј се, ни на *сиромаштија* жалај". МЦ, СбНУ); 2. сиромаси, најсиромашниот дел од населението Р', *рисјанштија* дијал. '1. христијанство; 2. христијани', *циганштија* 'циганштилак; 2. колект. цигани' и сл., спрема кои е образувано и *немаштија*, покрај *немаштина*.

Макар што истапуваат со ограничена распространетост, примерите од овој вид се доста чести но предимно во разговорниот јазик. Нови примери на *-штија* сепак не се среќаваат, што секако зборува за слабата продуктивност на овој дериват.

[5] Поподробно за овој проблем в. *Наставката -арија во јужнословенските јазици*, Годишен зборник на Филоз. фак., кн. XIII, 1963, 391—402.

За дериватот *-отија* в. стр. 47—51 од прилогов.

Дериватот *-урија* (*-ур-а* и *-ија*) добиен е со придавање на *-ија* кон примери со наставката *-ура*, која во современиот македонски јазик оставила ретки траги (главно во одделни говори), но која е доста распространета во српскохрватскиот и некои други јазици. Наставката *-ија* тука служи за закрепување на *-ура* која станала наполно непродуктивна. Самите образувања на *-урија* во однос на оние на *-ура* (пејоративна нијанса) истапуваат со значењето својство, преку кое во одделни примери (*ситнурија*) се развило и колективно значење. Речникот на македонскиот јазик со овој дериват ги регистрира следниве примери: *гадурија* дијал. в. гадотија, *дивурија* в. дивотија, *смеурија* разг. 'весела приказна, смешна работа; смеа'; или: *ситнурија*; сп. и дијал. *женштурија* kollect.

### Наставките *-ие* и *-је*<*псл. -ьје*

Слично на образувањата со глаголска основа, овие две варијанти на прасловенската наставка *-ьје* се застапени и во примери со значењето својство или апстрактен поим. За современиот јазик е притоа карактеристично дека именки од овој вид истапуваат со двете наставки, само што Речникот најчесто дава предност или упатува на варијантата *-је*. Првата варијанта (*-ие*) очигледно се надоврзува на наставката *-ие* од старословенскиот јазик, која со значителна распространетост истапува во бугарскиот и рускиот јазик. Што се однесува до втората варијанта (*-је*), таа наоѓа поткрепа како во народните говори така и во српскохрватскиот литературен јазик, преку кој некои вакви примери можеле да се затврдат и во нашиот јазик (сп. *празноверје*, *суеверје*, *тромесечје*, *затишје*, *сазвучје*, или *ухлебије* и сл.). Поголем дел од ваквите образувања, пред сè оние со варијантата *-ие*, настанале уште во старословенскиот јазик (преку кој минале и во споменатите јазици). Значењето својство кај повеќето од нив е придружено од значителен степен на апстрактност, така што најчесто спаѓаат кон книжната апстрактна лексика.

Во современиот јазик именките од овој вид најблиску стојат до оние на *-ост* и *-ство*, кое се потврдува пред сè од нивното заменување или паралелна употреба. За старословенските и особено црковнословенските споменици е карактеристично, во секој случај, како придавањето на *-ије* (*-ьје*) кон *-ьство* така и паралелната употреба со последнава, сп. на пример:

„*bogatьstvo* и *bogatьstvije*, *gospodьstvo* и *gospodьstvije*, *licemĕrьstvo* и *licemĕrьstvije*, *lǫkavьstvo* и *lǫkavьstvije*, *cĕsarьstvo* и *cĕsarьstvije*, *veličьstvo* и *veličьstvije*, *vladičьstvo* и *vladičьstvije*, *besčьstvije*[6]; или: „*bezbožьstvo* и *bezbožьstvije*, *blaženie* и *blaženьstvo*, *blaženьstvie*; *bezdĕtie* и *bezdĕtьstvo*, *bezimĕnie* и *bezimĕnьstvo*, *bezlobie* и *bezlobstvije*, *bezočije* и *bezočьstvo*, *bezumije* и *bezumьstvo*, *bestrašije*

[6] Sadnik, L. u. Aitzetmüller *R.*, *Handwörterbuch zu den altkirchenslavischen Texten, Heidelberg,* 1955.

и *bestrašьstvo, besъmrъtije* и *besъmrъtstvo, blagonravije* и *blagonravьstvo, nasilije* и *nasilъstvo, nasilъstvije, nerazumije* и *nerazumьstvo*"[7] и др.

Основата на овој вид именки обично содржи придавка (проста или префигирана односно сложена), именка или синтагма. Од гледна точка на современиот јазик, кај извесни образувања не може со сигурност да се издели основата од која се образувани, т. е. дали е придавка, именка или синтагма, кое во голема мера се објаснува со тоа што претставуваат стари творби. Во современиот македонски јазик се застапени предимно следниве примери, најголем дел од кои се регистрирани во Речникот:

Наставката -*ие*:

а) Примери образувани од прости (неизведени) придавки или прилог:

*величие* (<*великъ*) „в. величина" Р, *веселие* „в. веселба", *одличие* „арх. 1. одлика; 2. в. одликување" Р, или: *напредие* („. . . . беше му тргнало на големо *напредие* во куќа. . ." МЦ, СбНУ), покрај *напредија, напредица* „арх. в. напредок" Р.

б) Примери образувани од именка:

*бедствие* „арх. в. беда" Р, *напатствие* арх. 'упатство', *знамение* 'предзнак' Р.

в) Примери изведени од префиксирани придавки, сложенки или синтагми:

*за*-: *затишие* и *затишје* Р; *из*-: *изобилие*; *со*-: *современие* („Луѓе од нашето *современие*". НМ), *согласие* „арх. в. согласност"; *у*-: *усилие* арх. в. усилба, *ухлебие*; или:

*безверие* '1. атеизам, безверност; 2. скепса, колебање', *безвластие* (сп. и *полновластие, самовластие*), *безводие* „в. безводност", *безволие*, покрај *безволност* (сп. и *самоволие*, покрај *самоволство, -ост*, *своеволие*, покрај *своеволност* Р, *слабоволие*), *безглавие* и *безглавост*, *беззаконие*, покрај *беззаконост*, *безредие*, *безумие*, покрај *безумство, -ост* (сп. и *краткоумие* „в краткоумност", *малоумие* „в. малоумност", *остроумие* „в. остроумност", *плиткоумие* и „*плиткоумје, плиткоумност*" Р, *беспатие* „в. беспаќе", *бесрамие* „в. бесрамност", *бессилие* „и *бессилност*", *бестрашие* „в. бестрашност"; или:

*красноречие* „в. красноречивост" Р, *краткоумие* (сп. и *малоумие, остроумие, плиткоумие, -је*), покрај *краткоумност*, *полновластие*, *празнословие* „и *празнословје*", *рамновесие* „и *рамновесје*", *разнообразие* „и *разнообразје* в. разнообразност", *рамнодушие* „арх. в. рамнодушност", *рамноправие* „арх. в. рамноправност", *слабодушие* „в. слабодушност", *празноверие* „и *празноверје*, -ство", сп. и *суеверие* и *суеверје*; или:

[7] Miklosich, Fr., *Lexicon palaeoslovenico-graeco-latinum*, Wien, 1862—1865.

*мракобесие* 'опскурантизам', *раболейие* 'ропска понизност', *сладосшрасшие* „в. сладострастје"; или:

*йрошивречие* „и *йрошивречје*", *секидневие* „и *секидневје*, *секојдневје*", *йовечерие* и *йовечерје*, *йредвечерие* „и *йредвечерина* и *йредвечерје*", *сшолешие* „в. столетје" Р.

Кај дел од приведените примери значењето с в о ј с т в о е придружено од апстрактност или секундарно значење (сп. *одличие*, *безверие*, *мракобесие*, *йовечерие* и др.). Со уште поголем степен на апстракција или конкретизација истапуваат именки од типот:

*боїословие* 'теологија', *родословие* „и *родословје*" 'историја на родот, генеалогија'; или *денонокие* '24 часа'; *рамноденсшвие* „арх. в. рамноденица", *средновековие* „в. средновековје", *йолноїласие* 'особеност на руската фонетика', *йолномошшие* „и *йолномошшво*", *самодржавие* и сл.; или:

*заїлавие* „и *заїлавје* в. наслов", *йоколение*, *созвездие*; *чеширисшишие* книж. 'строфа од четири стиха', *йешокнижие* и *йешокнижје* „цркв. првите пет книги од библијата".

Н а с т а в к а т а *-је*

Поголем дел од приведените примери на *-ие*, како што видовме, во Речникот се употребуваат напоредно со *-је* или дури се упатува на *-је*. Извесен број примери од овој вид сепак се среќаваат само со варијантата *-је*. Придавањето на *-је* тука се врши главно на ист тип основи, т. е. на еден од посочените три начина. Со исклучок на неколку примери кои имаат општонароден или народен карактер, кон кои се однесуваат именките *здравје*, *вшориче*<*въшоричје* („другиот петок кога зетот одит со побратимите се викат *вшориче*, *шрекиош*. . . *шрешиче*". БМ), *йрвиче* (сп. и схрв. *йрвичје* или *йрвиче* — со нешто поиздиференцирано значење), *бесйаке* (<*бесйашје*) „в. беспатица" Р, другите примери обично претставуваат дел од книжната лексика. Тука спаѓаат предимно следниве образувања ексцерпирани од Речникот:

(*не*)*блаїозвучје* 'дисхармонија', *разноїласје*, *скудоумје* „в. скудоумност", *слабоумје*, покрај *слабоумносш*, *слободоумје*, покрај *слободоумносш*; или:

*йоднебесје*, *йоднебје*; *шримесечје* или *шромесечје*; *наречје*, *созвучје* (: схрв. *сазвучје* и *сузвучје*).

Разгледаните примери на *-ие* и *-је* даваат да се заклучи, меѓу другото, дека чивниот број во современиот јазик не е голем, но не е и незначителен. Лесно се забележува притоа дека доста примери на *-ие* ја имаат ознаката „арх." или пак редум се дава почестиот еквивалент со наставката *-је*, односно наставките *-осш*, *-сшво* и нешто поретко *-ина*, *-ица* и *-ба* (*веселба*). Овие наставки, пред сè *-осш* и *-сшво*, кои со истово значење се далеку пораспространети од *-ие* и *-је*, се очигледно главна пречка за релативно слабата застапеност и ограничените продуктивни

можности на последниве. Ако се фрли поглед назад, т. е. ако се пренесеме во првите години на формирањето на современиот литературен јазик, ќе се види дека бројот на примерите со наставката *-ие* бил нешто поголем и дека низа вакви примери денес се затврдени со некоја од посочените наставки (сп. *бла̄горазумнос̄т*, *еднообразнос̄т*, *рамно̄правнос̄т*, *сос̄тојба*, *веселба*, *безбош̄тво*, *бездејс̄тво*; *бла̄городс̄тво* и арх., како и примери од типот *земјоделс̄тво*, *лицемерс̄тво*, *ракоо̄творба* и др. Паѓа в очи притоа сличната состојба на споменатите наставки во современиот српскохрватски јазик.

## Наставката *-ило*

Претставува дериват на *-ло*, кој е застапен во примери како со глаголска така и со придавска основа. За постари треба да се земат секако првите, преку кои воопшто можело да дојде до изделување на *-ило* во одделна наставка. Поновиот настанок на примерите со придавска основа се гледа и од нивната ограниченост главно во македонскиот и соседните словенски јазици. Слично на други образувања со вакква основа, преку значењето својство во одделни примери се развиле секундарни значења или настапил различен вид конкретизација. Со или без конкретизација на значењето својство во современиот јазик се застапени следниве примери:

> *бесило* 'вид болест', *бледило* 'бледност, бледнота, -тија', *ī̄орчило* '1. горчив вкус; 2. горчина, јад', *жолт̄ило*, *зеленило* '1. зеленина (својство); 2. зелена растителност; 3. зелена боја; 4. (обично во множ.) незрело овошје', *лудило*, *модрило* '1. модрина, -ост; 2. боја за модрење', *мрт̄вило* 'мртвост, безживотност', *руменило* „в. руменина" Р, *сивило* '1. сивина, -ота; 2. сива боја; 3. фиг. еднообразност', *синило* '1. синина, -евина („Таму горе на небесното *синило* ја побара својата мајка". СП, КЖ); 2. сина боја за памучни и волнени материи', *сле̄пило* „в. слепота" Р, *ст̄уденило* „в. студенина" Р, *т̄емнило* „длабок мрак, темнина" Р, *црвенило* '1. црвенина, руменило по лице, усни, („. . . си прочитаа во очите и во *црвенилот̄о* на нивните млади образи". СП, КЖ); 2. в. црвило' Р, *црнило* '1. црнина; 2. траур („. . . у тој ден цела година не се крои никакво алишче, оти ако се скрои, у *црнила* ќе се носи". М, СбНУ); 3. средство за црнење; 4. фиг. несреќен живот', *шаренило* „1. шаренина, својство на шарен; 2. мешаница, измешано нешто, разновидност" Р.

Од прегледот на приведените примери се гледа дека значењето својство е релативно добро запазено, но во одделни образувања сепак превладува секундарното значење односно конкретизацијата (сп. *жолт̄ило*, *зеленило*, *лудило*, *црвенило*). Во однос на другите наставки со значењето својство, *-ило* тука најблиску стои до *-ина* и нешто помалку до *-ос̄т*, *-от̄а* или *-от̄ија*, кое во одделни примери се изразува со заменување или замешување. Со ова значење *-ило* е ограничена главно во примери од посочениот тип придавки.

Наставката *-ина* (<псл. *-ина*)

Во современиот македонски јазик се придава на именски и придавски основи, придавски заменки, броеви, глаголски основи и прилози, со кои образува именки со повеќе значења или функции. За извесен број примери е карактеристично, освен тоа, дека од гледна точка на современиот јазик имаат немотивирана основа, така што за нив може да се прими следнава констатација на Łoś: „Poza nielicznemi jak: *kalina*, *malina*, wszystke inne są pochodne, ale nie dla wszystkich możemy odnaleźć pierwowzory polskie, lub słowiańskie: *pyrzyna*. . . *jużyna*". . .[8].

Со исклучок на именките изведени од глаголска основа, за кои е карактеристично значењето дејство или апстрактен поим, за образувањата со споменатите основи е типично значењето својство или апстрактен поим. Слично на именките со други вакви наставки, значењето својство, кое е тука предмет на разгледување, во ред примери е придружено од различен вид конкретизација или секундарни значења. Од друга страна, треба да се одбележи дека *-ина* е застапена во повеќе деривативни наставки[9], дел од кои имаат значителна распространетост или се, повеќе или помалку, карактеристични за современиот јазик. Спрема основата од која се образувани, именките на *-ина* со значењето својство или апстрактен поим ја имаат следнава застапеност:

1) Именки изведени од придавска основа. Зависно од тоа дали придавката од основата содржи нежива или жива наставка,образувањата од овој вид можат да се поделат на две групи: а) именки изведени од придавка со нежива наставка (од гледна точка на современиот јазик) и б) именки изведени од придавка со жива наставка. Распространетоста како на едната така и на другата група именки всушност зависи од застапеноста на дадениот тип придавки. Посочените две групи именки во современиот јазик се застапени предимно со следниве образувања:

а) Именки изведени од придавки со нежива наставка. Придавката свршува на:

*-в*: *ӣлувина* дијал. 'глувост, -ота', *дивина* '1. дијал. дивост; 2. колект. дивеч', *здравина* „1. јадрина; добро здравје; 2. цврстина" Р, *кривина* „1. кривда (Правината ја надможува *кривинаӣа*, посл.); 2. вина, кривица; 3. завој, кривина" Р, *новина* '1. новост („Книгата на г. Де Бреј внесува голема *новина* нарочно со одделот за македонскиот јазик", М. П., МЈ, год. II); 2. млад месец', (*не*)-*ӣравина* '(„Кажи ми, докажи ми *кривинаӣа* да биди *ӣравина*". МЦ, СбНУ; 2. фраз. *на ӣравина*; посл.: Кај што има сила, нема *ӣравина*; *Правинаӣа* се танчи, ама не се кине', *сивина* „в. сивило" Р; *-м*: *ӣолемина* 'размер, величина' (физ.), *ӣиӣомина* '1. питомост; 2. питомо место, питом крај', *сӣрмнина* в. *сӣрмина*; *-д*: *младина*

---

[8] *Gramatika polska*, II, Kraków, 1925, & 80.

[9] Предмет на посебно разгледување се во статијата „*Деривати на наставката -ина*, Македонски јазик, 1973.

'1. младост; 2. млади години; 3. колект. младинци', *шврдина* '1. тврдост; 2. утврдено место, крепост'; спрема кои е образувано и *срдина* дијал. (< *се срди*) = *срдба*; -*ш*: *боїашина* „в. богатство" Р, *вешшина* (сп. и схрв. *вешшина*), *висшина* 'I f својство или поим; II adv.', *їусшина* = схрв. *їусшоћа*, *жолшина* („ на бескрвната *жолшина* на рогузот. . ." ЦМ, Л) и *жолшевина* (. . . *жолшевинаша* на невенот", СД, ВП), *лушина*, *сушшина* 'внатрешна содржина, суштност', *цврсшина* и *цврсшоша*, *чисшина* '1. *чисшоша*; 2. место без дрвја во шума, полјанка; 3. воопшто пошироко место'; -*з*: *близина* '1. близост, -ота; 2. блиско место', *брзина*; -*ж*: *свежина* = *свежосш*; -*ї*: *блаїина* дијал. „в. благота" Р; -*ж*: *блажина* „1. благост, слаткост'; 2. дијал. благо, имот", *должина*; -*к*: *величина*, *їорчина* (сп. схрв. *їорак*, рус. *їорький*) и дијал. *їорчовина* '1. својство; горчив вкус; 2. јад, огорченост', *јачина*; -*ќ*: *вруќина*; -*х*: *шишина* (< *ших*); -*л*: *белина* '1. белота, -отија; 2. маргина од книга', *врлина* '1. злост, злоба; 2. дијал. стрмнина, стрмно место', *дебелина* (< тур. *tembel*) 'дебелост', *киселина* '1. киселост; 2. хем. материја; 3. оцет', *милина*, *облина* „1. заокругленост; 2. валчест дел од некој предмет" Р, *шойлина* '1. топлота; 2. вид енергија; 3. фиг. топли чувства', *целина* 'целост', *шуйлина* (сп. схрв. *шуйаљ*) „в. празнина"; или: *врелина* (< стсл. *вьрѣши*) 'врелост, -отија', *свешлина* '1. светлост; 2. вид енергија; 3. сјај; 4. светло место; 5. прен. симбол'; -*н*: *синина* „в. синевина" Р, *црнина* „1. црност, -отија; 2. црна облека" Р; -*р*: *бисшрина* и *бисшроша*, *ведрина* „1. јаснота, чистота на небото; 2. ведро време; 3. фиг. веселост, спокојство', *добрина* '1. доброта; 2. добро дело („Ај ќе ти направам една *добрина*. . ." ЈЛ, П)' *ишрина* и *ишросш*, -*ошшина*, *јадрина* 'крупност', *модрина* '1. модрост, синевина; 2 модрица', *осшрина* и *осшроша*.

Приведените примери, кои во основата најчесто имаат качествена придавка, во поглед на значењето се совпаднуваат или стојат блиску до оние на -*осш*, -*оша* и -*сшво*, кое се изразува и во нивното замешување или напоредна употреба (в. стр. 20—43). За староста на овој тип образувања на -*ина* заклучуваме по тоа што дел од нив се застапени во старословенски текстови. Очигледно е, меѓутоа, дека повеќето се образувани отпосле, при што меѓу нив има и такви кои се типични за современиот македонски јазик, каде напоредно со основното значење (својство) или без него придобиле и секундарни значења. При постоење на синонимни образувања со наставките -*осш*, -*оша* и -*сшво*, примерите на -*ина* обично се одликуваат со поголема народност и со поизразена конкретизација односно секундарни значења, пред сè значењето м е с т о.

б) И м е н к и  и з в е д е н и  о д  п р и д а в к и  с о  ж и в а  н а с т а в к а. Придавката од основата истапува со една од следниве три наставки: -*ав* (*їиздав-ина*), -*ок* (*шеж-ок*, *шеж-ина*) и -*ен* (*јас-ен*, *јаснина*). Образувањата со ваква основа се застапени предмино во следниве примери:

-*ав*: *їиздавина* („Прочула ми се Јована || с убаина, *їиздавина*". БМ) „в. гиздавост" Р, *їрчавина* „в. грчавост" Р, *жилавина* и *жилавосӣ*, *коравина* „в. коравост" Р, *лабавина* 'лабавост, отпуштеност', *моравина* (*мор-ав* < тур. *mor* 'виолетов, темјанужен'), *модрина*, '1. модрост, -ило; 2. модрица', *мурїавина* „поим и состојба на мургав, мургавост" Р, *ӣалавина* и *ӣалавица* (< гр. ὁ παλαβός) „1. палавост; 2. безумност; 3. нар. поез. епитет за ветар; 4. будалиште" Р, *раӣавина* „(книж. ретко) в. рапавост" Р, *убавина* „1. убавост; 2. добра особина; 3. добра работа, ствар, роба („имаше на пазар од сите *убавини*" Р); -*ок*: *близина* (*близ-ок*) '1. близост; 2. блиско место', *висина* „в. *височина*" (вторава форма е понова), *длабина* и *длабочина*, *жесӣина* лит. (сп. схрв. *жесӣина* : *жесӣок*) 'силина, јарост', *жешӣина* — согласката *ӣ* тука е внесена спрема *їорешӣина*, *кночина* (< дијал. *кнок* = *ӣенок*) в. тенкост, -отија, *сладина* '1. сладост („. . .што прстите да си изеиш од сладина". МЦ, СбНУ); 2. сласт; 3. прен. пријатно чувство', *ӣежина* '1. својство на телата да тежат; 2. определен износ на мерка; 3. тегоба, тешкотија; 3. прен. бреме' Р, *ширина*, покрај *широчина*; сп. и конкр. *низина* (< *низок*) 'ниско место'.

-*ен*. Зависно од тоа дали изведувањето станува со придавање на -*ина* кон придавки на -*ен* со незапазено или запазено *е* од основата, образувањата од овој вид можеме да ги поделиме на две подгрупи: α) именки изведени од придавки на -*ен* со незапазено *е* во основата (тип: *јас-ен*, *јасн-ина*) и β) именки изведени од придавки на -*ен* со запазено *е* (тип: *сӣуден-ина*). Од едната и другата група примери можат да се приведат следниве образувања:

α) Примери изведени од придавки на -*ен* со незапазено *е* од основата:

*арнина* „в. добрина" Р, *божевнина* „арх. в. божевност", *вечнина*, покрај *векнина* 'вечност', *влажнина* '1. влажност; 2. влага („некои од нив извадија крпчиња и ја попиваа студената *влажнина* од челото". МАА)', *далнина* „поет. в. далечина" Р, *заӣурнина* или *сӣурнина* 'спарнина, -отија', *јаснина* '1. јасност; 2. јасно небо; 3. рано утро' (сп. „од *јаснина* до пладнина" Р, *ладнина* 'ладовина, лад, свежост', *леснина* и *лесноӣа*, -отија, *особина* 'карактеристично својство' (: схрв. *особина* : особан, -ит), *ӣразнина* '1. празнота, -отија; 2. празно место; 3. прен. пропуст, испуштено место; 4. прен. отсуство на желби, стремеж', *ӣреднина* и *ӣредносӣ*, *ӣреснина* и *ӣресноӣа*, -*оӣија*, -*ока*, *сӣарнина* и *сӣарноӣија* „в. спурнина, запурнина" Р, *сӣрмнина* '1. наклонетост; особина на стрмен; 2. стрмно место, стрмниште', *ӣемнина* '1. мрак, темница; 2. прен. непросветеност', *умнина* „в. умнотија" Р; или: *внаӣрешнина* (< *внаӣрешен*) и *внаӣрешносӣ*, *їодишнина*, *сеїашнина*, *уӣрешнина*; сп. и од глаголска основа: *биднина* „в. иднина" Р (< *иден*).

β) Примери изведени од придавки со запазено *е* од основата:

*руменина* '1, руменило; румена боја на сонце и сл.', *студенина* 'студ, студенило; 2. отсуство на близост, наклоност', *црвенина* „в. црвенило", *шаренина* „в. шаренило" Р; или: *соленина* (< *солен*); „. . . ја сеќаваше *соленината* на крвта". СД, ВП) в. соленост.

Разгледаните примери во поглед на значењето и особеностите обично не се разликуваат од оние кои во основата имаат придавка со нежива наставка, т. е. најчесто се совпаднуваат или стојат блиску до оние со наставките на *-ост,-ота*, *-ило* и *-ство*, кое кај едните и другите се изразува со напоредна употреба или меѓусебно заменување, на пример:

*-ина* и *-ост*, *-ота*: *близина* и *близост*, *-ота*, *блажина* и *благост* дијал., *-ота*, *богатина* дијал. в. *богатство*, *вечнина* и *вечност*, *новина* и *новост*, *светлина* и *светлост*, *питомина* и *питомост*, *свежина* и *свежост*, *целина* „в. целост" Р, *црнина* и *црност*, *-отија*; или: *божевнина* „арх. в. божевност", *вечнина* и *вечност*, *влажнина* и *влага*, *влажност*, *-ота*, *јаснина* и *јасност*, *-ота*, *-отија*, *преднина* и *предност*, *соленина* в. соленост, *сладина* и *сладост*, *свежина* и *свежост*, *суштина* и *сушност*;

*-ина* и *-ота*, *-отија*: *белина* и *белота*, *-отија*, *бистрина* и *бистрота*, *благина* „дијал. в. благота", *топлина* и *топлота*, *цврстина* и *цврстота*; или: *леснина* и *леснота*, *-отија*, *преснина* и *преснота*, *-отија*, *-оќа*, *старнина* и *старнотија*; *умнина* „в. умнотија" Р и *умност*.

*-ина* и *-ило*: *сивина* и *сивило*; *руменина* и *руменило*, *студенина* и *студенило*, *црвенина* „в. црвенило" Р, *шаренина* „в. шаренило" Р.

Прегледот на приведените образувања од своја страна укажува дека значењето својство кај дел од нив е придружно од секундарно значење или друг вид конкретизација. Од ваквите примери, т. е. со запазена врска со значењето својство, со текот на времето дошло до изделување пред сè на колективното значење и значењето место[10]. Освен со овие две значења, именките со придавска основа се застапени и во извесен број примери кои означуваат поими, предмети, делови од телото, лице или животно и др. Основното значење (својство) тука е најчесто доста изблседено или наполно потиснато. Меѓу ваквите образувања спаѓаат предимно следниве именки:

*вистина* 'I f поим, опоз. од лага; II adv. навистина', *киселина* '1 киселост; 2. хем. кисела база; 3. оцет; 4. дијал. вид чорба', *опачина* „опачна страна" Р, *првина* и *првица* '1. прво дело; 2. нар.

[10] Именките со овие две значења посебно се разгледани во статиите: *Nomina singulativa и collectiva во современиот македонски јазик*, Јужнословенски филолог, год. XXX, Београд, 1973, 391—402, и *Nomina loci in der mazedonischen Sprache*, Zeitschrift für Balkanologie, Bd. IX.

поез. прво либе; 3. адв. првпат', *светлина* (Речникот одбележува 7 значења); или; *готовина* „готови пари" Р, сп. и схрв. *готовина*, *зеленина* 'зелена растителност, в. зеленило' Р, *кислина* 'јадење од кромид, оцет и зејтин', *слабина*, *сланина*, *честина* „густо решето со мали дупчиња" Р; *суровина* (: схрв. *сировина*) 'материјал што треба да се преработи'; или: *дртина* разг. (< *дрт*= стар) 'стара мома, жена', *старешина* (спрема кое е образувано *главешина* 'поглавар'), *штурина* „прекар за жена или животно" Р; сп. и примерите *живина*, *роднина* и сл.

*-нина*: *вечернина* дијал. 'предвечерје, -ие', *предвечернина* и *предвечерие*, -је „1. вечерта спроти некој празник; 2. ситуација спроти некој настан" Р, *заднина* „1. она што е одзади; 2. в. тил" Р, *горнина* „1. в. згорнина; 2. дијал. северко (ветар)" Р, *згорнина* „1. површина; 2. в. згорниште" Р, *книжнина* 'книжевност', *крвнина* „1. крв, убиство; 2. крвна освета; 3. накнада за извршено убиство; 4. род, сродство" Р, *летнина* и *пролетнина* „пролетни посеви" Р, *надворнина* „в. надворштиње" Р, *ноќнина* поез. „ноќ, мрак"; или *првнина* '1. првина; 2. нар. поез. прво либе'. За примерите од типот *саботнина*, *инвалиднина* и сл. в. с. *-нина*.

2) *-ина* во примери изведени од броеви и извесни прилози. За образувањата со ваква основа се врзани следниве значења: а) одредена бројност, б) приближна бројност, в) значењето дропка и г) апстрактен поим и др. Овие значења во современиот јазик ја имаат следнава застапност и особености:

а) Одредена бројност. Поимот одредена бројност кај голем дел од ваквите образувања опфаќа не само определено количество туку е истовремено врзан и со природниот род на дадената именка. Така, зависно од тоа што опфаќа ваквата бројност, можат да се изделат три нијанси на ова значење: $а_1$) примери кои не обележуваат лице и, следствено, имаат само граматички род; $а_2$) примери при кои обележувањето на родот се постигнува со придавање на соодветна именка и $а_3$) примери кои обележуваат определен број лица од машки или машки и женски род, т. е. мешани лица. Тука спаѓаат следниве образувања:

$а_1$) Одредената бројност не опфаќа лица. Само со вакво значење истапуваат примерите *половина*, *третина*, *четвртина*, кои всушност обележуваат дропка, така што *-ина* тука се совпаднува со дериватот *-инка* (сп. *половинка*, *третинка*, *четвртинка*, *десетинка*, *стотинка*), при кој ова значење е основно. Примерот *половина* меѓу нив придобил и други значења или функции (сп. „средина; крста; адверб" Р), што е секако секундарно. Посочените примери во Речникот се земени како именки, за кое секако придонесле и секундарните значења. Паѓа в очи, меѓутоа, дека приведените примери не истапуваат секогаш со функција на именка (сп. *половина* = пола јаболко, *третина*, *четвртина* нива и сл.), каде бројното значење сè уште превладува.

a$_2$) Обележувањето на родот се постигнува со придавање на соодветна именка за тој род. Со ваква функција *-ина* истапува во примери на *-стотина* (сп. *четиристотини, петстотини, шестстотини... деветстотини столови, мажи; жени, книги; деца, села*). Ваквите образувања во Речникот ја носат ознаката num и воопшто наполно се совпаднуваат со другите прости броеви (сп. *два, три, пет, десет, сто, двесте, триста, илјада*), што значи дека поимот одредена бројност тука има само количинска содржина, додека обележувањето на самиот род се изразува со именката која следи.

a$_3$) Одредената бројност опфаќа лица од машки пол или машки и женски лица, т.е. мешани лица. Задржувајќи се на ова значење, Конески ја дава следнава забелешка: „Од *седум, осум* иде: *седмина, седуммина, осуммина*, кај другите броеви наставката *-ина* придава веќе приближно значење, така што разгледуваните форми се образуваат само со *-мина*"[11], на пример: *деветмина, десетмина, дванаесетмина, дваесетмина, триесетмина ... шеесетмина, деведесетмина, стомина, двестемина, илјадамина*; или: (*не*)*колкумина, малкумина, многумина, повеќемина* и сл. Од броевите *пет* и *шест* во случајов се можни двојни форми, т. е. со *-ина* и *-мина*, сп. *петина* „num. 1. пет души, пет лица; 2. petoro" и *петмина* „num. в. петина" Р, *шестина* и *шестмина*, но само *двајца* или *двамина, тројца* или *тримина*.

Освен во приведените примери, напоредно со значењето приближна бројност и значењето дропка, *-ина* со ова значење е сепак застапена и во ред други образувања, од кои Речникот ги одбележува, на пример, следниве: „*деветина, десетина, седумнаесетина, триесетина, четириесетина, седумнаесетина, седумдесетина*" Р, но речиси при секој пример се упатува на наставката *-мина*, за која ова значење е типично.

б) Приближна бројност. Ваквo значење имаат главно оние именки на *-ина* во основата на кои лежи бројката *десет* и *сто* (Конески, о. с., 209), т. е. образувања од типот *десетина, дванаесетина, тринаесетина... дваесетина, триесетина, шеесетина ... стотина* и сл., или примери изведени од сложени броеви како што се *пет-шестина* или *печестина, два-тринаесетина, два-триесетина, пет-шеесетина* и сл. Во чист вид приближната бројност секако истапува во првиот тип именки (*дванаесетина*), додека во вториот тип (*пет-шестина*) всушност произлегува од основата (*пет-шест*), така што *-ина* тука има главно супстантивизациска функција. Општо за двата типа именки е дека приближната бројност не е сврзана со род или лице, туку се однесува како на лице така и на животно, предмет или друг поим од сите три рода (на пр.: *десетина луѓе* или *мажи, жени, деца; коњи, крави, говеда; стола, книги, пера; стотина војници, девојки, момчиња; брави, овци, јагниња; чекори, години, мислења*; сп. и контекст од типот „...кој со едно воле, кој со *дваесетина бравчиња*...". ИС, ВЛ; или „...имаше

[11] *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје, 1964, 209.

*триесетина години*". СП, КЖ; или „...и не ќе појдеме *стотина чекори*". МЦ, СбНУ).

Посебно одбележување, пред сè кај именките од првиот тип (*десетина, стотина*), бара фактот дека значењето приближна бројност не истапува само односно единствено туку обично напоредно со значењето одредена бројност и значењето дропка, што нашло одраз и во Речникот, кој во ред образувања од овој вид одбележува по три значења, на пример:

*десетина* „I num 1. desetoro; 2. desetak. II f desetina", *тринаесетина* „1. num тринаесет машки или мешани лица в. тринаесетмина; 2. f тринаесетти дел од нешто", *седумнаесетина* „num 1. еден дел од целина разделена на 17 еднакви дела; 2. множество од околу 17 души. II в. седумнаесетмина", *триесетина* „I num триесет машки или мешани лица в. триесетмина; 2. околу триесет. II f триесетти дел од нешто", *четириесетина* „I num 1. 40 лица, četrdesetoro; 2. околу 40, četrdesetak. II f четириесетти дел од нешто", *седумнаесетина* „num еден дел од целина разделена на седумнаесет еднакви дела (1/17), sedamnaestina; 2. множество од околу 17 души, sedamnaestak. II в. седумнаесетмина", *шеесетина* „num околу шеесет; 2. шеесетти дел", *седумдесетина* „num 1. еден дел од целина разделена на 70 еднакви дела (1/70); 2. множество од околу 70 души", *стотина* „num 1. (со атрибут) *stotina, sto* в. стотица, стотница; 2. stotinak имаше стотина души"; или: *петнаесетина* „num околу 15 petnaestak *петнаесетина* куќи, *педесетина* „num (околу 50) pedesetak село со *педесетина* куќи" и др.

Неодбележувањето на значењето одредена бројност и значењето дропка кај некои вакви примери во Речникот, се разбира, не значи дека отсуствуваат или дека се необични. Од друга страна, освен во образувања со *десет* од основата, главно сите три посочени значења се откриваат и во примери од типот „*осмина*[1] f 1. осми дел од нешто; 2. muz. ...; 3. определен формат на книга" и „*осмина*[2] num в. осуммина", „*деветина* „I num 1. devetoro; 2. devetak. II f devetina" P (= дропка). Очигледно е, меѓутоа дека кај посочените три значења најтипично за образувањата од овој вид е секако значењето приближна бројност, што се гледа и од фактот дека при значењето одредена бројност најчесто се упатува на дериватната наставка *-мина*, која во случајов истапува само со ова значење, поради што во јазикот меѓу неа и *-ина* е извршен еден вид диференцијација на значењето.

в) Значењето дропка. Со ова значење *-ина* се употребува напоредно со *-инка*; сп. „*половина — половинка, третина — третинка, четвртина — четвртинка, шестина — шестинка, десетина — десетинка, стотина — стотинка*" (Конески, о. с., 179). Образувањата на *-инка* тука секако имаат извесна предност пред оние на *-ина*, бидејќи за првите е карактеристично деминутивното значење, кое е всушност и

основно кај нив, додека вторите (*-ина*) се најчести или најобични со значењето приближна бројност.

г) Значењето поим или конкретен предмет. Надвор од разгледаните значења остануваат ограничен број примери кои претставуваат апстрактни или конкретни поими. Тука спаѓаат пред сè граматичките термини — заемки од српскохрватскиот јазик: *еднина* (: *једнина*), *множина* (< *мънонъ*), *двоина*, потоа примери од типот *йейина* (Делчевско) 'пет снопа ставени заедно', *девейина* дијал. 'девет спона ставени на куп'; сп. и синтагмата *Бабини девейини* 'бапски приказни'.

3) *-ина* во примери изведени од прилошка основа. Кај образувањата со ваква основа исто така тргнуваме од основното значење (својство) кое и тука подлежи на конкретизација. Така, покрај значењето својство или апстрактен поим, наставката *-ина* во случајов е застапена во примери со следниве две значења: а) прилошко значење или функција (тип: *йриквечерина*) и б) количество од машки или измешани лица содржано во основата (тип: *малцина*). Овие две значења во современиот јазик ја имаат следнава застапеност:

а) Прилошко значење. Врската со основното значење (својство) кај повеќето вакви образувања обично сè уште е непрекината. Во прилог на ова зборува фактот дека прилошкото значење или функција тука најчесто истапува како придружувачко кон значењето својство или поим. Почесто се среќаваат предимно следниве образувања:

*доцнина* (< *доцна*) '1. доцно време, ноќ; 2. дијал. доцна' (сп. од *ранина* до *доцнина*), *изуйрина* '1. утро (сп. секоја *изуйрина*); 2. adv. орр. од вечер; 3. фраз. утре *изуйрина* рус. когда рак свиснет', *квечерина*, *наквечерина* или *йриквечерина* '1. предвечерие, -је; 2. adv. квечер, наквечер, квечерум', *йредвечерина* '1. времето кога се ближи вечерта, предвечерие, -је; 2. adv. предвечер, приквечер', *ранина* (предимно во состав со предлозите *в*, *на*, *од*: сп. *в ранина*, *-ње*), *сабајлина* (= тур. *sabahleyin* '1. f утро; 2. adv. в. сабајле', *сейнина* „дијал. в. после, обично во изразот *на сейнина*" Р, *уйринаша* '1. тоа утро; 2. adv. утре, изутрина'; или: *йрвина*, *-ица* '1. прво дело; 2. првпат (не му е *йрвина*)'.

Примерите со вакво (прилошко) значење претставуваат понови образувања кои во другите словенски јазици обично не се застапени, така што се типични главно за македонскиот јазик, но пред сè одделните народни говори, каде што имаат почеста употреба, додека во литературниот јазик се затврдени само некои од нив. Инаку, како во литературниот јазик така и во доста народни говори синонимите содржани во основата на ваквите образувања се не само обични туку најчесто и преовладуваат во јазикот.

б) Број или количество од машки или измешани лица што произлегува од основата „*колцина* adv. в. колкумина, *малцина* adv. и *малкумина* adv., *мнозина* adv. и *мноїумина*, *неколцина* adv. и *неколкумина*, *йојцина* adv. дијал. „в. повеќемина" Р.

Вториот тип примери очигледно имаат исто така ограничена распространетост, при што напоредно со нив се употребува и синонимот на *-мина*, кој е притоа пообичен односно потипичен за современиот јазик, така што Речникот со право упатува на оваа наставка. За разлика од примерите со првото (прилошкото) значење, некои од ваквите образувања познати им се и на соседните словенски јазици (сп. схрв. *неколицина*, буг. *колцина*, *неколцина*). Самото изделување и историскиот развиток како на примерите со ова значење така и на оние со првото (прилошкото) значење не може да се проследи главно поради недостиг од историски материјал. Во однос на двата типа именки со прилошка основа изолирано стои именката *йовеќнина* дијал. „вишок" Р.

Раководејќи се секако од основата од која се изведени примерите со второво значење, составувачите на Речникот ги земаат за прилози, така што ги обележуваат со ознаката adv. По своето значење, како и по морфолошкиот строеж и синтаксичките одлики односно функции, ваквите образувања главно не се разликуваат од другите именки на *-ина* со прилошка, придавска или именска основа (сп. „*йовеќнина* f дијал.", *квечерина* f; *йокуќнина* и др.).

Наставката *-ост* (< стсл. *-остъ*)

За потеклото на оваа општословенска наставка, која е застапена во две форми — *-ост* и *-ест*, сè уште нема полна еднодушност меѓу научниците, освен дека е наследена од прасловенскиот јазик. Најприфатливи објасненија даваат Меје и Вондрак. Првиот во неа гледа сложена наставка која настанала од иевр. *-es/-os* и *-tь* и смета дека е аналогна на наставката **-esti*, која во нешто подруга форма се пази во литванскиот и арменскиот јазик. Освен тоа, обрнува внимание дека со сличен гласеж и иста употреба е застапена и во хетитскиот јазик („*dalugašti* = *dlьgostь*")[12]. Со ова објасение е засегнато и постоењето на двете форми (*-estь* и *-ostь*), каде *e* и *o* се сфатени како спојни вокали. Лесно се забележува, меѓутоа, дека *-естъ* и *-остъ* не можат секогаш да се земат за континуанти на иевр. *-es/-os*, бидејќи првата (*-естъ*) истапува главно како варијанта на *-остъ*, т. е. доаѓа по меки консонанти (сп. рус. *певучесть*, *свежесть*, *тяжесть*). Сосем подруго објаснение за настанокот на *-остъ* дава Вондрак[13], кој смета дека е добиена по контаминација на *-ota* (која исто така истапува со апстрактно значење) и *-stь* во примери од типот - *čьstь*, *zavistь* и сл. Второво мислење се поткрепува од близоста на посочените две наставки, како и од фактот дека извесен број примери на *-ота* во старословенските споменици се застапени напоредно со наставката *-остъ*, на пример: „*dlьgota* и *dlьgostь*, *dobrota* и *dobrostь*, *junota* и *junostь*, *nagota* и *nagostь*, *světlota* и *světlostь*, *skorota* и *skorostь*, *čistota* и *čistostь*"[14]. Напоред-

[12] Общеславянский язык, 296, 419.

[13] Vergleichende slavische Grammatik, B. I., Göttingen, 1924, 648.

[14] Sadnik, L. u. Aitzetmüller, R., o. c.

ната употреба на *-ота* и *-ость* и заменувањето на *-ота* со *-ость* се уште почести кај М и к л о ш и ч, како и во одделни современи словенски јазици (за напоредната употреба и потиснувањето на *-ота* од страна на *-ост* и во македонскиот јазик в. стр. 43 и 44).

Од постојните две наставки *-ост* и *-ест*, каде вторава е варијанта на првата (*-ост*), единствена трага од *-ест* во современиот македонски јазик претставуваат примерите *болест*, *доблест* книж., *свежест*, покрај *свежост*, и *тежест* книж., (но *грчовитост* и сл.: схрв. *грчевитост*). Самото изведување на именките со оваа наставка станува од придавска основа или од глаголските придавки на *-н* и *-т*, така што примери од типот *гадост*, *гладост*, *арост* и сл., изведени од именска основа и сл., претставуваат ретки и доста изолирани образувања,

Кај именките образувани од придавска основа примарно и најчесто е значењето с в о ј с т в о, а кај оние од глаголска придавка — с о с т о ј б а што произлегува од основата. Значењето с о с т о ј б а тука често преминува во с в о ј с т в о, при што како едното така и другото се сфаќаат и како а п с т р а к т е н п о и м. Но за разлика од другите образувања со ваква наставка, односно значење, изделувањето на секундарни значења или различен вид конкретизација (предмет, лице, месност) тука има сосем ограничен карактер (в. стр. 29 и 31 ).Зависно од основата на која се придаваат, именките на *-ост* можат да се поделат на две основни групи: А) образувања изведени од придавки (прости, изведени и сложени) и Б) образувања изведени од глаголските придавки на *-н* и *-т*. Двете групи образувања во современиот јазик ја имаат следнава застапеност и особености:

А) И м е н к и н а *-ост* о б р а з у в а н и о д п р и д а в к а. Во основата на примерите од овој вид најчесто лежи качествена придавка. Од гледна точка на современиот јазик, самата придавка од основата може да биде α) проста или неизведена, β) изведена со дадена наставка (-ав, -ив, -лив, -ен и др.). Кај придавките исклучок прават главно оние што се изведени од именска основа со суфиксите *-ов* и *-ин* (тип *татков*, *сестрин*), при кои образувањето на именки станува со суфиксите *-ија* или *-ина*. Од секоја друга придавка во принцип може да се образува именка на *-ост*, што значи дека распространетоста на примерите од овој вид стои во полна зависност од застапеноста на дадениот тип придавка, односно од распространетоста на нивната наставка (кај изведените). Така, според наставката на придавката од основата може да се изврши следнава класификација на именките на *-ост*:

α) И м е н к и н а *-ост* о б р а з у в а н и о д п р о с т а, т. е. н е и з в е д е н а п р и д а в к а Основата од која е изведена именката свршува на:

*-б*: *грубост*, *слабост*; *-в*: *глувост* (сп. и *на-*, *приглувост*), *живост*, (*не*)*здравост*, *сивост*, *суровост*; *-г*: *благост*, *драгост*, *-д*: *гордост*, *грдост*, *лудост*, *младост*, *радост*, *срдост* „ретко (схрв. *срдост*) в. срдба" Р, *тврдост*; сп. и *гадост*, *гладост*; *-ж*: *свежост*, покрај *свежест*; *-з*: *брзост*; *-к*: *јакост*, *лекост*, *мекост*, *млекост*, *пакост* (<*опак*, стсл. *opaky* adv); *неукост*;

*-л*: *белост*, (*не*)*веселост*, *злост*, (*не*)*зрелост*, *киселост*, *малост* (само во изразите *на малост*, *од малост*, Р), *милост*, (*не-*)*сомилост*, *наглост*, *подлост*, *светлост* '1. светлина; 2. во титулирање', *пресветлост*, (*не*)*смелост*; сп. и примери со некачествена придавка во основата од типот *бегл ост*, *гнилост*; *целост*, како и именката *жалост* (<*жал*); *-м*: *лакомост*, *немост*, *питомост*, *тромост*; или: *самост*; *видимост* „в. видливост" Р; *-н*: *синост* „в. синевина" Р, синотија; *склоност*; -р: *бодрост*, *ведрост*, *итрост* „в. итрина" Р, *јадрост*, *мудрост* (сп. и *премудрост*, *сомудрост*), *старост*, *тромост*, *храброст*, *штедрост*, *штурост*, — но од некои вакви придавки во современиот јазик именката се образува со друга наставка (сп. *добар*, *модар*, *мокар*, *остар*); *-п*: *глупост* и *глупавост*, *свирепост* (:схрв. *свиреп*, *-ост*) и *свирепство*, *скапост* и *скапотија*, *слепост* „в. *слепота*"Р, *тапост*; *-т*: *крутост*, *општост*, *ситост*; сп. и *сакатост* (<тур. *sakat*); *-х*: *тихост* (ММ, Д).

Освен во приведените примери, *-ост* е застапена и во извесен број именки изведени од сложенки, на пример: *безглавост*, *вртоглавост*, *своеглавост*, *тапоглавост*, *тврдоглавост*, *далногледост*, *кривогледост*, *кратковидост*, *кусогледост*, *тесноградост*, *широкоградост*, *злорадост*, *младоликост*, *многуликост*, *разноликост*, *двочленост*, *двострукост* (:схрв. *двострук*, *-ост*).

β) Именки на *-ост* образувани од изведена придавка. Во основата на примерите од овој вид лежи придавка која свршува на: *-ок* (<*-ъкъ*), *-ав*, *-ичав*, *-кав*, *-икав*, *-уњав*, *-ушав*, *-ив*, *-лив*, *-ит*, *-ен*. Распространетоста и особеностите на овој тип именки на *-ост*, како што одбележивме, зависат од застапеноста и карактерот на придавката од основата. Гледано од аспект на придавката во основата, именките на *-ост* тука ја имаат следнава застапеност:

а) Примери изведени од придавки на *-ок*. Именките од овој вид можат од своја страна да се поделат на две подгрупи: $а_1$) примери каде *-ок* од придавката отсуствува и $а_2$) примери каде *-ок* од основата е запазена. Првата група примери очигледно претставува постар тип образувања кои се изведувале без суфиксот *-к* (сп. и компаративот од ваквите примери: схрв. *ближи*, *виши* и др.). Од едната и другата подгрупа примери во современиот јазик се застапени главно следниве именки:

$а_1$) *близост*, покрај поновата творба *блискост*, *висост* (сп. и схрв. *висост*), покрај *висина* и *височина*, *кротост* и *кроткост*, *сладост* „в. сладина" Р.

$а_2$) *блискост*, покрај *близост* и *близота*, *близина*, *гласкост*, *громкост*, *длабокост*, *дрскост* (но сп. схрв. *дрзост*, покрај *дрскост*, рус. *дерзость*), *жестокост*, *живкост* и *живост*, *јаркост*, *краткост*, *кревкост*, *крепкост* и *крепост* 'тврдина', т. е. со издиференцирано значење, *нискост* (но сп. схрв. *нискост* и *низост*), *пивкост* (схрв. *питкост*), *плиткост*, *рескост*, *реткост*, *ровкост*, *танкост*, *тивкост*, покрај *тихост* (ММ, Д), *трпкост*.

Од двете подргупи примери очигледно превладуваат оние од втората подгрупа. Во поглед на значењето, именките од двете подгрупи се совпаднуваат или стојат блиску до оние со наставката *-ошa*, за кое секако зборува и напоредната употреба меѓу овие две наставки (стр. 43-44). Блиски по значење, но со подруго потекло, се именките *женскосш* (<*женски*) и *машкосш* (*машки* <mǫžьskъ), т. е. образувани се од придавка на *-ск*, при што во српскохрватскиот јазик истапуваат со наставката *-ћа* (*женскоћа, мушкоћа*).

б) Примери изведени од придавки на *-ав, -кав, -икав, -уњав, -ушав*. Најголем дел од вакките образувања се регистрирани и во Речникот. Претставени спрема придавката од основата ја имаат следнава застапеност и особености:

б₁) Примери со придавка на *-ав* во основата. Од гледна точка на начинот на кој е изведена придавката, образувањата од овој вид можат да се групираат во две подгрупи; α) неизведени и β) изведени придавки:

**α)** Неизведена придавка во основата (од аспект на современиот јазик) имаат именките:

*бушавосш, īраūавосш, īрчавосш, лабавосш, лукавосш* (но сп. стсл. *лукы*), *млиūавосш, мурīавосш, ūрīавосш* книж. (: схрв. *ūрīавосш*), *раūавосш* (схрв. *храūавосш*), *реавосш* (схрв. *рехавосш*), *рунūавосш, скорчавосш, скржавосш* и *скржосш* (< *скржавосш*), *убавосш*, буг. *хубавосш* (< тур. перс. *хūb* Мл) и *убосш* (< *убавосш*), *шанūавосш*; сп. и дијал. *чкулавосш* (< *чкулав*).

β) Изведена придавка во основата имаат примерите:

*бодликавосш* (< *бодликав* < *бодлика*), *влакнавосш, īрбавосш* (< *īрба*), *īурелавосш, īуштавосш, длакавосш, дрчавосш* и *дрчосш, жилавосш, кадравосш, килавосш, коравосш, лиīавосш, маīлавосш*, „в. *маīливосш*", *меūилавосш, мрсулавосш, недуīавосш* (< *недуī*), *ūрескавосш* (< *ūрескав* < *ūреска* 'Fieber'), *ūронūавосш* (< *ūронūав* < *ūронūа* 'незграпна жена'), *чорлавосш* (< *чорлав* < *чорло* 'неисчешлан, разбушавен човек'), *чумавосш, шалавосш*; или: *īлуūавосш* (< *īлуūав*, но сп. схрв. *īлуū*, рус. *īлуūый*), *дребнавосш*, (< *дребнав* < *дребен*), *ūромавосш* (< *ūромав* < *ūром*, сп. и *ūромосш*), *шūрбавосш* (< *шūрбав* < *шūрб*, сп. и *шūрбосш*), *шуūелкавосш* (< *шуūелкав*, сп. схрв. *шуūаљ*); или: *īиздавосш* (< *īиздав*: *īизди*), *īлекавосш* (< *īлекав* : *īлека*), *клекавосш, ласкавосш* (< *ласкав* : *ласка* (но рус. *ласковый* < *ласка* 'галење'), *ūиūавосш, ūискавосш* „в. пискливост" Р, *ūувкавосш* (: *ūувка*), *скокоūкавосш* „в. *скокоūливосш*"; *величавосш* (< *величав* : *велича* : *велик*); или: *-ичавосш* : *морничавосш* (< *морничав* < *морница*), *ūлускавичавосш, сиūничавосш*; спрема кои се образувани и примери од типот *веūерничавосш, зиморничавосш* или *зимурничавосш* „в. зиморливост" Р, *налудничавосш*; *-уњавосш*: *слабуњавосш* (< *слабуњав* < *слаб*); *-ушавосш* : *мекушавосш* (< *мекушав* < *мек*).

Посебно изделување кај образувањата од овој вид секако бараат и извесен број примери во основата на кои лежи заемка од грчкиот или турскиот јазик. Ваму спаѓаат именките: *палавост* (< гр. ὁ παλαβός); или: *ќелавост* < *ќелав* (тур.-перс. *kel* 'без коса'), *ќоравост* (< тур. *kör* 'слеп'), *ќосавост* (< тур. *köse* 'човек без брада'), *шишкавост* (< тур. *şişko* 'полн, дебел').

Освен во приведените и ним слични примери *-ост* е застапена и во именки изведени од придавки на *-кав*, *-икав*:

*киселкавост* (СД, ВП) < *киселкав*, *ровкавост* (< *ровкав* < *ровок*, схрв. *ровит*), *сивкавост*, *синкавост*, *ситкавост*; или: *воденикавост*, *бледникавост*, *жолтеникавост*, *модрикавост*, *сивикавост*, *синикавост*, *слабикавост*, *сладникавост*, *сувикавост*, *темникавост* и др.

Бројот на приведените примери (на повеќето видови образувања во основата им лежи придавка на *-ав*) и околноста дека *-ост* минала и кај извесни примери со странска основа секако зборуваат за распространетоста на овој тип именки во македонскиот јазик и за можноста да се образуваат и нови примери.

в) Примери образувани од придавки на *-ив*. Спрема основата од која се изведени, именките од овој вид можеме да ги поделиме на деноминативни и девербативни. Кај одделни примери определувањето во деноминативи или девербативи сретнува сериозни тешкотии, но тоа сепак не ѝ пречи на посочената класификација. Во својство на примери можат да се приведат следниве образувања, ексцерпирани главно од Речникот:

в₁) Деноминативи: *игривост* лит., (*не*)*милостивост*, *соблазнивост*, *учтивост* (: стсл. *učta* чеш. *úcta*); *красноречивост*, *слаткоречивост*;

в₂) Девербативи: *восприемчивост* (: буг. *възприемчивост*, рус. *восприемчивость*) „в. восприемливост" Р, *претприемчивост*, книж., *приемчивост*, *излечивост*, (*не*)*исполнивост*, *казнивост* (: схрв. *кажњивост*), *настојчивост* (рус. *настойчивость*), *носивост* (сп. схрв. *носив*, *носивост*), *објаснивост*, *платливост* (сп. буг. *платимост*), *ревнивост*; или: *-љубив*: *благољубив*(*ост*), *виситнољубивост*, *властољубивост*, (*не*)*дружељубивост*, (*не*)*користољубивост*, *мирољубивост*, *правдољубивост*, *родољубивост*, (*не*)*гостољубивост*, *самољубивост*, *славољубивост*, *слободољубивост*, *среброљубивост*, *трудољубивост*, *ученољубивост*, *честољубивост*, *човекољубивост* и др.

Од двете групи примери очигледно превладуваат оние од втората. Но како деноминативите така и девербативите најчесто претставуваат литературни образувања, при што основата (т. е. придавката на *-ив*) од која се изведени е запазена предимно во соседните словенски јазици. Воопшто за именките од овој вид е карактеристично дека повеќето од нив во современиот македонски јазик се затврдени предимно преку соседните словенски јазици.

г) Примери образувани од придавки на *-лив*. Слично на разгледаните именки изведени од придавки на *-ив*, образувањата од овој вид можат исто така да се поделат на деноминативни и девербативни, макар што и тука во одделни примери ваквото делење од гледна точка на современиот јазик е прилично отежнато. Речникот на македонскиот јазик ги бележи, на пример, следниве именки:

г$_1$) Деноминативи: *бојазливост* (: схрв. *бојажљивост*, рус. *боязливость*), *болезливост* (схрв. *болешљивост*), *брливост*, (< *брл-е*), *вошливост*, *гневливост*, *жалосливост*, *зависливост*, *зиморливост*, *магливост*, *мамурливост*, *манливост*, *миризливост*, *мовливост*, *мочурливост*, *мрзеливост*, *мувливост*, *насмешливост*, *незлобливост*, (*не*)*поимливост*, (*не*)*справедливост*, *песокливост*, *похотливост* и *похотност*, *сакагливост*, *сонливост*, *справедливост*, *страшливост*, *трнливост*, *црвливост*, *цандрливост*, *шашливост*; или: *водурливост*, *зимурливост* и *зимурничавост*; или *грабежливост*, *копнежливост*, (*не*)*дарежливост*, *срамежливост*; спрема кои е образувано и *молежливост* (схрв. *молећивост*) и др.

г$_2$) Девербативни образувања: *брбливост* (: схрв. *брбљивост*), покрај *брборливост* (: *брбори*), *не*/*воздржливост*, (*не*) *возбудливост*, *восприемливост* лит., *впечатливост*, *гадливост*, *гангливост*, *глагосреливост*, *горделивост*, *грабливост*, *грижливост*, *неделивост*, (*не*)*досетливост*, *дразливост*, *дремливост*, *дробливост*, *забележливост*, *заборавливост*, *завидливост*, *задушливост*, *зајадливост*, *закачливост*, *занимливост*, *зборливост*, *збунливост*, *зговорливост* „в. зговорност", *ѕвонливост*, *ѕунливост* „в. ѕвонливост" Р, *избувливост*, *изводливост*, (*не*)*издржливост*, (*не*)*изменливост*, (*не*)*изразливост*, *испарливост*, *јастеливост* и *јастелитост* „в. изесливост" Р, *колебливост*, *крадливост*, *кршливост*, *лажливост*, *лепливост*, (*не*)*менливост*, (*не*)*мерливост*, *молчеливост*, *натрапливост*, *навредливост*, *насмешливост*, (*не*)*докажливост*, (*не*)*доловливост*, *недопадливост*, *незабележливост*, *нездржливост*, *незаменливост*, *неизбројливост*, (*не*)*изводливост*, (*не*)*изгладливост*, (*не*)*искоренливост*, *неотстранливост*, *непобедливост*, *неподражливост*, *непоправливост*, *непомирливост*, *непреводливост*, *непреземливост*, (*не*)*преодоливост*, (*не*)*предвидливост*, (*не*)*приемливост*, *непроменливост*, *непроникливост*, (*не*)*раскинливост*, *неумоливост*, *обновливост*, *одложливост*, *одоливост* (: схрв. *одољивост*), *одредливост*, *определивост*, *опипливост*, (*не*)*осетливост*, (*не*)*отповикливост*, (*не*)*отстапливост*, *неоценливост*, *пенливост*, *пискливост*, *плачливост*, *плашливост*, *поводливост* (схрв. *поводљивост*), (*не*)*повторливост*, *помирливост*, *постиглив
ост*, *потклупливост*, *пребродливост*, *пренебрегливост*, (*не*)*претпазливост*, *пресметливост*, *пресретливост*, *пречекливост*, *примамливост*, *приспособливост*, *прифатливост*, *работливост*, *разбирливост*, *разделивост*, *раздразливост*, *разредливост*, (*не*)*ранливост*, (*не*)*раскинливост*, *расклопливост*, *расплодливост*, *распоредливост*, *растворливост*, *растегливост*, *растопливост*, *расудливост*,

*ревливосӣ* „в. плачливост" Р, (*не*)*решливосӣ*, *родливосӣ* „в. родност", *ронливосӣ*, (*не*)*сварливосӣ*, (*не*)*сводливосӣ*, *свидливосӣ*, (*не*)*сврзливосӣ*, *скокоӣливосӣ*, *скроӣливосӣ*, *смрдливосӣ*, *снаодливосӣ*, *снисходливосӣ*, (*не*)*сносливосӣ*, *совладливосӣ*, *сожаливосӣ*, *сӣојливосӣ* „в. *сврзливосӣ*" Р, (*не*)*сӣоредливосӣ*, *сӣроводливосӣ*, *срамливосӣ* „в. срамежливост", (*не*)*сфаӣливосӣ*, *неӣрӣеливосӣ*, (*не*)*убедливосӣ*, *уӣодливосӣ*, *укроӣливосӣ*, *умножливосӣ*, *уочливосӣ* (схрв. *уочљивосӣ*), (*не*)*уӣоредливосӣ*, (*не*)*уӣоӣребливосӣ*, *неусвојливосӣ*, *услужливосӣ*, *усовршливосӣ*, *хранливосӣ*, *цеӣливосӣ*, (*не*)*чиӣливосӣ*, *шӣедливосӣ* и др.

Со оглед на тоа дека девербативите истапуваат со исто значење како деноминативите (својство), логично е да се мисли дека нивното образување станува главно преку придавките на *-лив* а не непосредно од глаголска основа. При обид за превод на ваквите образувања, речиси не се среќаваат синоними со друга адекватна по значење наставка. Кај одделни примери, меѓутоа, можна е внатрешна напоредна употреба но главно со оние во основата на кои им лежи придавка на *-ав*, *-ен*, *-иӣ* (сп. *маӣлавосӣ* „в. магливост", *скокоӣкавосӣ* „в. скокотливост", *шӣрбавосӣ* и *шӣрбливосӣ*, *шуӣелкавосӣ* и *шуӣливосӣ*; или: *зӣоворливосӣ* „в. зговорност", *неӣобедносӣ* „в. непобедливост, *родливосӣ* „в. родност", *услужносӣ* „в. услужливост"; или: *јасӣеливосӣ* и *јасӣелиӣосӣ*). Немешањето на *-осӣ* со други наставки од овој вид се објаснува главно со специфичното значење кое не минало наполно во а п с т р а к т е н п о и м. Не е случајно што тука не се забележуваат случаи на конкретизација во п о и м или п р е д м е т, л и ц е, м е с т о и сл. Од други слични наставки *-осӣ* тука се разликува и по тоа што ваквите образувања не се особеност само на литературниот јазик, кој секогаш има потреба од повеќе апстракции, туку многу од нив се застапени и во разговорниот јазик, односно народните говори. Во случајов е секако карактеристично и тоа што меѓу приведените примери откриваме сосем мал број заемки од другите словенски јазици (сп. *бојазливосӣ*, *болезливосӣ*, *неӣоимливосӣ*, *ӣохоӣливосӣ*; *брбливосӣ*, *восӣриемливосӣ*, *одоливосӣ*, *ӣоводливосӣ*, *снисходливосӣ* и сл.).

Бројот на ваквите образувања на *-осӣ* и нивната фреквенција сами по себе зборуваат за нивната распространетост во современиот јазик. Меѓу приведените примери има и новообразувања од типот *вӣечаӣливосӣ*, (*не*)*ӣроникливосӣ*, *ӣресреӣливосӣ* и др., кои се образувани наполно во духот на народниот јазик и воопшто се добро вклопени меѓу другите такви именки. Така овој тип именки не само што спаѓа меѓу најмногубројните туку истовремено *-осӣ* тука исстапува како една од најпродуктивните наставки со значењето с в о ј с т в о.

д) П р и м е р и и з в е д е н и о д п р и д а в к а на *-ов*. Спротивно на претходните типови именки на *-осӣ*, овој тип образувања се застапени сè на сè во следниве неколку примери: *јаловосӣ*, *суровосӣ*; *носовосӣ*, *бесӣоловосӣ*, *двоӣоловосӣ*; или (*не*)*еднаквосӣ* и сл. Од приведените примери само првите два имаат во основата к а ч е с т в е н а придавка и воопшто претставуваат општонародни творби. И покрај тоа што се

малку на број, другите образувања покажуваат дека при употреба можат спрема нив да се образуваат и нови примери, кое во пракса сепак станува ретко.

ѓ) Примери изведени од придавки на *-иш*. Зависно од придавката во основата, именките од овој тип, слично на оние на *-ив*, *-лив*, *-ен*, претставуваат деноминативи и девербативи. Од едните и другите можат да се приведат следниве именки, најголем дел од кои нашле место во Речникот:

*бреговитост*, *ветровитост*, *видовитост*, *(не)вистинитост*, *гласовитост*, *глуждовитост*, *горовитост*, *громовитост*, *грчевитост* „в. *грчоитост*", *даровитост*, *духовитост*, *ѓаволитост*, *жаловитост*, *(не)законитост*, *противзаконитост*, *знаменитост*, *лековитост*, *магловитост* „в. магливост", *речитост* „в. речовитост", *ровитост* „в. ровкавост", *скоковитост*, *сликовитост*, *слоевитост*, *ставитост*, *упоритост* „в. упорност", *честитост*, *шеговитост*, *шумовитост*; или: *бележитост*, *изразитост*, *јастелитост*, *растреситост*, *плодовитост* и *плодност*, *положитост* (сп. рус. *пологость*), *разборитост*, *срдитост*.

Во споредба со повеќето типови образувања на *-ост*, именките од овој вид имаат забележливо поограничена распространетост, при што од двата типа превладува првиот (деноминативите). Еден дел од приведените примери, освен тоа, во современиот македонски јазик се затврдени со посредството на српскохрватскиот јазик, каде овој тип образувања, како и самите придавки на *-иш*, имаат значителна распространетост (сп. *бреговитост*, *громовитост*, *изразитост*, *положитост*, *разборитост*, *различитост*, *силовитост*, *слоевитост*, *срдитост*, *стаситост* и др.). Во поглед на значењето, образувањата од овој вид најблиску стојат до оние што се изведени од придавки на *-ав*, *-ив* и *-ен*, кое наоѓа одраз и во замешување или напоредна употреба кај одделни примери (сп. *ровитост* „в. ровкавост", *магловитост* „в. магливост", *плодовитост* и *плодност*, *упоритост* „в. упорност" и сл.).

е) Примери изведени од придавки на *-ен*. Именките со ваква основа ги делиме исто така на деноминативи и девербативи. Во својство на примери од едните и другите образувања можат да се приведат следниве именки:

е) Деноминативи:

*алчност*, *бавност*, *бледност*, *важност*, *древност*, *искреност* *некадарност*, *стрмност*, *удобност*, *упорност*; или: *бедност*, *борбеност*, *вечност* (< *вечен* < *век*), *виновност*, *вкусност*, *вредност*, *гневност*, *грешност*, *доволност*, *доброволност*, *должност*, *досадност*, *душевност*, *едноставност*, *жедност*, покрај *жедост* (< *жед*), *ждребност*, *жолчност*, *забавност*, *јавност*, *злобност*, *лажност*, *надворешност*, *назадност*, *народност*, *недвосмисленост*, *нежност*, *одговорност*, *опитност*, *подобност*, *подробност*, *посеб-*

*ност*, *(не)потребност*, *(не)праведност*, *предметност*, *присебност*, *противност* „в. спротивност", *разновидност*, *рамноправност*, *(не)редовност*, *(не)себичност*, *сегашност*, *скаредност* „книж. arh. в. скареден" Р, *складност*, *соблазнителност* „в. соблазнивост", *способност* (сп. и *кредитоспособност*, *правоспособност*, *работоспособност*), *стрвност* в. стрвост, *таговност*, *тегобност*, *условност*, *усрдност* (сп. рус. *усердие*), *уставност*, *целосообразност* „в целисходност", *чесност*, *човечност*, *штетност*; или: *божевност*, *душевност*; *волшебност*, *безбедност*, *безбожност*, *мажественост* (сп. буг. *мъжествен*, рус. *мужественный*) в. машкост, *безволност*, *безвредност*, *безвучност*, *безгласност*, *безграничност*, *безгревност*, *безгрешност*, *безгрижност*, *бездарност*, *бездетност*, *бездушност*, *безживотност*, *беззабност*, *беззаветност*, *беззаконост*, *беззаштитност*, *безидејност*, *безизразност*, *безименост*, *безимотност*, *безличност*, *безмерност*, *безметежност*, *безнадежност*, *безначајност*, *безобѕирност*, *безобличност*, *безобразност*, *безогледност*, *безоговорност*, *безотпорност*, *безработност* „в. безработица", *безразборност*, *безразличност*, *безразумност*, *безрезервност*, *безрезултатност*, *безумност*, *безусловност* и др.; или: *меѓусебност*, (< *меѓусебен*), *секојдневност*; *злокобност*, *лекомисленост*, *ладнокрвност*, *малокрвност*, *полнокрвност*, *слабокрвност*, *топлокрвност*, *чистокрвност*, *противвредност*, *(не)рамноправност*, *полноправност*; *самоиницијативност*; или: *(не)дружељубност*, *родољубност*; или: *двојственост* (< *двојствен*); или: *виност*, *идност* 'в. иднина', *бавност* (< *бавен* < *се бави*), *видност*, *завидност*, *исправност*, *неминовност*, *непријатност* (< непријатен, сп. схрв. *не пријати*), *опасност* (< *опасен*, сп. рус. *опасаться*), *плавност* (: стсл. *плавати*, рус. *плавать*).

в) Примери со странска основа: *агресивност*, *(не)активност*, *апсурдност*, *баналност*, *валидност*, *вулгарност*, *декларативност*, *деструктивност*, *ексклузивност*, *експедитивност*, *експлозивност*, *експресивност*, *елегантност*, *елементарност*, *емотивност*, *илегалност*, *императивност*, *импулзивност*, *колективност*, *конзервативност*, *конкавност*, *конспиративност*, *конструктивност*, *корумпираност*, *лукративност*, *масивност*, *материјалност*, *малерозност*, *наивност*, *националност*, *негативност*, *нормативност*, *објективност*, *оперативност*, *офанзивност*, *пасивност*, *перспективност*, *перфидност*, *позитивност*, *посесивност*, *предикативност*, *примитивност*, *принципиелност*, *продуктивност*, *радиоактивност*, *рационалност*, *реактивност*, *релативност*, *солидарност*, *субјективност*, *толерантност*, *транзитивност*, *факултативност*, *фигуративност*, *фригидност*, *фрикативност* и др.

Приведените примери, како со домашна така и со странска основа, нагледно ја покажуваат распространетоста на овој тип образувања, но главно на првата подгрупа (деноминативите). Од друга страна, наставката *-ост* кај примерите со ваква основа по пат на метанализа се сфаќа како *-ност*, која сепак не се изделила во одделна наставка по-

ради тоа што нејзиното преминување на примери со подруга основа од типот *їотовност* и сл. се сосем ретки. До колку се среќаваат примери со напоредна употреба на *-ост* и *-ност*, тоа се објаснува со тоа што образувањето тука можело да стане како од придавска така и од именска основа (сп. *їладост* и *їладност*, *жедост* и *жедност*, *сшрвност* и *сшрвост*). Замешување или напоредна употреба со други вакви наставки ретко се забележува. Таков е случајот главно со именките од типот *идност* „в. иднина" Р, *удобност* и *удоисшво*, *уйорност* и *уйорсшво*, *усрдност* и арх. *усрдие* и сл.

Најголем дел од именките што се разгледуваат имаат во основата качествена придавка, од кои *-ост* минала и на примери со подруга основа (сп. *божевност*, *мажесшвеност*, *душевност*, *йодобност*, *йредмешност*, *усшавност*, *сеїашност*, *безїраничност*, *меѓусебност*; *својсшвеност*; *единсшвеност*, *йоединост*, (*крашко*)*временост*, *женскост* и др.), кое во случајов секако зборува како за распространетоста така и за продуктивноста на *-ост*. За особеност во поглед на значењето може да се земе тоа што апстракцијата тука зела поголем размер отколку кај другите типови именки, така што образувањата на *-ост* најчесто обележуваат апстрактен поим. Од друга страна, кај одделни примери се развиле или изнијансирале и извесни подзначења или нијанси кои честопати го потиснуваат или го потиснале основното значење (својство). Имено, спротивно на примерите од другите разгледани типови образувања, тука се на лице и случаи со поголема конкретизација на основното значење и тоа не само во поим (сп. *вечност*, *древност*, *јавност*, *народност* '1. припадност кон даден народ; 2. духот, својствата на народот', *надворешност*, *свеченост* 'прослава, прославување', *сшварност*, *умешност* и др.) туку и во предмет (во широка смисла на зборот), лице, место и сл., на пример: *драїоценост*, *шечност* 'материја во течна состојба', *расшишелност* „сите растенија...", Р, *соисшвеност* '1. имот; 2. форма на имање на матерјални блага'; или: *личност*; *месност* „предел, крај", *крейост* „в. тврдина" Р.

Б) Именки изведени од глаголската придавка на *-н* или *-ш*. Основата на глаголската придавка, како што знаеме, зависи од глаголската група, така што примерите од овој вид свршуваат на *-аност*, *-еност* и *-ашост*, *-ешост*. Слично на разгледаните типови образувања со обична придавка во основата, овој тип именки исто така можат да се образуваат од секоја ваква основа. Услов за образување на дадена именка, следствено, претставува постоењето односно обичноста на глаголската придавка од основата. За илустрација на застапеноста на именките со ваква основа можеме да се послужиме со следниве примери регистрирани во Речникот:

*-аност*, *-еност*: *вкованост*, *воздржаност*, *докажаност*, *забрзаност*, *зазбившаност*,*завеаност*, *заїреаност*, *засйаност*, *зайлешканост*, *збрчканост*, *извешреаност*, *издржаност*, *наоружаност*, (*не*)*ойравданост*, (*не*)*сврзаност*, *омаѓосаност*, *йрешераност*, *йрибраност*,

*приврзаност, разиграност, разочараност, разузданост, расцепканост, расштрканост, скованост, слеаност*; или; *заинтересуваност, неискористеност, пожртвуваност, расчувствуваност, школуваност*; *(не)ангажираност, базираност, верзираност, депримираност, дисциплинираност, заинтересираност, изолираност, корумпираност, (не)квалифицираност, стерилизираност* и др.; или: *вгоеност, вљубеност, возбуденост, вроденост, (не)дозволеност, загаденост, задоволеност, замаглeност, замисленост, затврденост, зафатеност, зафрленост, зачаденост, загриженост, збиеност, збратименост, здревеност, неизграденост, измаченост, истоштеност, наеженост, натаженост, (не)оплоденост, непредвиденост, (не)просветеност, освеженост, ослабеност, (не)подготвеност, потиштеност, премаленост, пренаселеност, разгаленост, разголеност, раздвиженост, раздвоеност, разделеност, разнеженост, раслабеност, растаженост, угладеност, униженост*; или.

*-ат, -ет*: *вдлабнатост, втврднатост, недораснатост, заостанатост, зарипнатост, засегнатост, засолнатост, затегнатост, збеснатост, измрзнатост, изостанатост, напнатост, напрегнатост, ненадминатост, ненавикнатост, непознатост, обраснатост, овенатост, ослабнатост, отпаднатост, познатост, разурнатост, распаднатост, раслиливнатост, растегнатост, сведнатост, свиснатост, смрзнатост,смекнатост, стиснатост, трогнатост, штрекнатост*; или:

*вкаменетост, вкоренетост, вкостенетост, вкочанетост, закоренетост, збунетост* (схрв. *збуњеност*), *изгладнетост, (не)изјаснетост, неказнетост, неразјаснетост, потчинетост, разединетост, скочанетост, стеснетост, усложнетост.*

И овој тип образувања несомнено имаат голема распространетост во современиот јазик. Речникот ги одбележил главно почестите вакви примери, кое се објаснува со тоа што во принцип се образуваат од секоја придавка на *-н* и *-т*, т. е., изведувањето станува речиси механички. Од овие причини приведените примери, слично на оние со придавка на *-ен* во основата, претставуваат само приближна распространетост на ваков тип именки. Потенцијалната можност за образување нови примери е секако голема, но во пракса сепак не се толку чести. Меѓу поновите образувања спаѓаат именките *врабoтеност, вкостенетост, усложнетост* и др. Во поглед на значењето овој тип именки стојат блиску до оние од другите типови именки на *-ост*, без да се забележува некое мешање или напоредна употреба меѓу нив. За основно кај ваквите образувања треба да се земе значењето с о с т о ј б а која произлегува од основата, но која кај ред примери минува во с в о ј с т в о (сп. *ученост, пожртвуваност, истоштеност*). За разлика пред сѐ од последниот тип образувања (оние со придавка на *-ен* во основата), к о н к р е т и з а ц и ј а т а тука е далеку послабо изразена, и воопшто не дошло до преминување на основното значење во предмет, лице, место и сл. Дури и значењето п о и м кај ваквите примери не е толку изразито истакнато

како кај именки од типот *„среќа, слава“*[15] и сл., што е донекаде општа карактеристика на образувањата на *-ост*.

Од сето изнесено за наставката *-ост* се гледа дека со неа се образуваат именки главно од придавска основа, вклучувајќи ги тука и глаголските придавки на *-н* и *-т*, при кои очигледно има нееднаква застапеност. Најраспространета е секако во примери изведени од придавки на *-ен* и од глаголските придавки на *-н* и *-т*, потоа во оние кои во основата содржат придавка на *-ав*, *-ив*, *-лив* и без наставка (тип *белост*). Нешто поретки се именките изведени од придавки на *-ок* и *-ит*; најограничени се оние со основ на придавка на *-ов* (тип *јалов-ост*), а наполно се непознати кај придавки изведени од именска основа со наставките *-ов* и *-ин* (тип *татков, сестрин*). Општо земено, именките на *-ост* претставуваат најраспространети образувања со ваква основа, што е случај главно и со другите современи словенски јазици, но не и со старословенскиот и особено со староруските јазик[16], кои се одликуваат со далеку поограничена распространетост на оваа наставка. Образувањето на именките на *-ост* и распространетоста на последнава всушност зависат од типот на придавката во основата.

Освен во посочените типови образувања, *-ост* е застапена и во одделни главно изолирани примери со именска или друга основа. Кон ваквите образувања, покрај *гадост, гладост* и сл., спаѓаат именките: *пцост(и)*, покрај *псост, арост* < *аро* ‘старост, грозотија’, *матрост* („Така е кога си тргнал на старост *матрост* да правиш“. КЧ, Р). Одбележување бараат секако и именките *болест* и *жалост*, кои исто така имаат именка во основата. Во разговорниот и особено простореч-ниот јазик странскиот збор *браво* се замешува со именките на *-ост*, т. е. гласи *бравос(т)*. За *-ост* во именките изведени од придавска основа тука може да се прифати мислењето на Саткиевич:

„We współczesnym języku polskim może on tworzyć wyłącznie rzeczowniki deadiektywne i w obrębie struktur tego typu powinien być traktowany jako formant właściwy słowotwórstwu potencjalnemu, podobnie jak *-anie*, *-enie*, *-cie* w zakresie nazw czynności“[17], — но со забелешка дека во македонскиот јазик и *-ина*, заедно со своите деривати, претставува моќне распространета наставка.

Во однос на другите именки со вакво значење, за образувањата на *-ост* е карактеристично дека апстрактноста кај нив е најчесто придружена од адјективна или глаголска ориентација, така што е подруга отколку кај примери од типот *глад, слава, среќа* и сл. Од друга страна, значењата својство и состојба често се прелеваат меѓу себе, сп.

[15] Павловић, М., *Апстрактне именице с наставком -ост*, Наш језик, књ. VI, НС, св. 9—10.

[16] Сп. „В древнерусском языке (до XVII в.) этот аффикс был ограничен в отношении словообразовательных связей, сочетаясь только с непроизводными основами прилагательных“. Валгина, Розенталь, Фомина, Цапукевич, *Современний руский язык*, III изд., Москва, 1966, 129—130.

[17] *Produktywne typy słowotwórcze współczesnego języka ogólnopolskiego*, WUW, Warszawa, 1969, 79.

„*ученосӣ* има као главну вредност особину, а не стање"; или: „*слеӣосӣ* слепило, дакле стање, мада није изгубила ни друго значење"[18]. Во поглед на можноста за изразување по пат на синоними и сл. доста е карактеристична следнава забелешка: „... некад, и то ређе, дају се лексичке еквиваленције глаголском имeницом или другом речју. Међутим, ... често се код оваквих и сличних речи наилази на врло велики број примера са јасним померeним и фигуративним значењима, варијантама и варијететима, који се сви не могу подвести под ограничен број стандардних значења" (о. с., стр. 296); или: „семантички моменат, стварност значења условљеног реченичком ситуацијом, односи превагу над формалном некадањом вредношћу структуралног елемента *-осӣ*" (стр. 304). Вторава забелешка, меѓутоа, се однесува, повеќе или помалку, и кон образувања со други вакви наставки.

## Наставката *-ство* (< стсл. *-ьство*)

Претставува општословенска наставка која е застапена и во дериватите *-ствие*, *-енство* и *-шӣво*, кои од основната (*-ство*) се разликуваат пред сè со поограничена распространетост и извесни други особености. Именките на *-ство* во современиот македонски јазик се изведуваат од придавска, именска и глаголска основа. Кај првите основно е значењето својство, а кај оние со глаголска основа значењето дејство што произлегува од основата. Како едните така и другите се застапени уште во старословенски текстови, но со оглед на претполаганото потекло на *-ство*[19] сепак за постари треба да се земат оние со придавска основа од типот *деӣьство* (<*деӣьскъ*), од кои *-ство* минала и на други видови придавки (сп. *боӷаӣсӣво*, *ӣаӣковсӣво*, *сесӣринсӣво*), заменски придавки (*својсӣво*), бројни придавки (*двојсӣво*, *ӣројсӣво*), глаголски придавки (*ӣијансӣво*, *ӣроклеӣсӣво*), именки (*кумсӣво*, *сӣарешинсӣво*, *домазеӣсӣво*, *шефсӣво*).

Тука се задржуваме на образувањата изведени од придавки, глаголските придавки на *-н* и *-ӣ* и оние со именска основа. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека од гледна точка на современиот јазик кај ред примери, меѓутоа, тешко може да се установи дали се изведени од придавска или именска основа, кое секако во голема мера ја отежнува практикуваната класификација спрема основата, толку повеќе што и едните и другите истапуваат со исто основно значење (својство што произлегува од основата). Разграничувањето кај ваквите примери на образувања со придавска и образувања со именска основа е практички неизводливо и наидува на сериозни тешкотии (сп. на пр. *ѕверсӣво*, *роӣсӣво*, *вдовсӣво*, *множинсӣво*). Паѓа в очи, меѓутоа, дека изведувањето на нови примери на *-ство* во современиот македонски јазик најчесто станува од именска основа (в. стр. 35, 37-39).

---

[18] Павловић, М., о. с., 218.

[19] Vondrák, W., o. c., 490, & 406.

Слично на примери со други наставки од овој вид, основното значење на -*ство* од своја страна во значителен број именки се конкретизирало, во широка смисла на зборот, во резултат на кое дошло до изделување на повеќе значења или нијанси, дел од кои се типични предимно за оваа наставка. За -*ство* во современиот јазик, повеќе или помалку, се сврзани следниве значења или нијанси односно подзначења: а) својство, б) звање, должност или функција што произлегува од основата, в) период во кој се врши дадено звање, должност или функција, г) институција во која се врши дадена должност или функција, д) занает или занимање, стопанска гранка, е) философско или религиозно учење, општествено или политичко движење, правец и сл. Врската на отпосле изделените значења со главното или основното значење (својство) е најчесто запазена и доста очигледна, но во одделни примери е значително избледена или наполно прекината. Посочените значења во современиот јазик ја имаат следнава застапеност и особености:

а) С в о ј с т в о  и л и  с о с т о ј б а што произлегува од основната придавка, заменка, бројна или глаголска придавка и именка. Изделувањето на ова значење секако станало преку примери со придавска основа (тип *детство*), од кои -*ство* минала и на примери кои претставуваат подруг тип придавки или содржат именска основа (сп. *кумство*, *побратимство*, *грнчарство*, *предателство*, *светијованство*; *србоманство*, *русофилство* и др.). И тука значењето с в о ј с т в о истапува само или пак е придружено од конкретизација односно со некое од посочените значења. С о  или  б е з придружба на конкретизација ова значење во современиот јазик е застапено во следниве примери, изведени од придавска или именска основа:

*богатство* (богат) '1. својство; 2. конкр. (сп. „оставил големо *богатство*")', *големство*, *лакомство* и *лакомост*, *лукавство* '1. *лукавост*; 2. лукава постапка', *свирепство* (:схрв. *свирепство*); или: *безверство* (безверен), *неверство*, *безумство*, *беспокојство*, (*не*)*доволство*, *задоволство*, *самозадоволство*, *коварство*, *насилство* и *насилие* арх., *насилност*, -*ба*, сп. и *насилништво* (: схрв. *насилништво*: *насилник*), *кривоверство*, *празноверство*, *неудопство* „в. неудобност" Р, *непокорство* „в. непокорност" Р, *отсуство*, *посредство*, *присуство*, *предимство* и *предност*, *сродство* „1. роднински врски; 2. близост по основните својства" Р, *упорство* „в. упорност" Р; или: *блаженство* (: цсл. *блажен-ство*), *првенство* (:схрв. *првенство*) „1. примат, приоритет, преднина; 2. спорт. шампионат" Р, *равенство* (: схрв. *равенство*) „в. еднаквост" Р, *совршенство* „1. висок степен на достоинства; 2. човек или предмет без недостатоци" Р; или; *малолетство* и *малолетност*, *полнолетство* и *полнолетност*, *самоволство* „в. самоволие" Р, *своеволство* и *своеволие*, -*ост*, *скудоумство* и *скудоумност*, *суеверство* (: *суеверен*) и *суеверност*; *добротворство* (: *добротвор*, -*ен*), *љубоморство* (: *љубоморен*) и *љубоморност*; или:

*браколомство* (:*браколомен*), *вероломство* и *вероломност*, *богохулство*, *гостоприемство* (: *гостоприемен*) „в. гостољубие" Р, *ико*-

*номборство, идолопоклонство, живодерство, кожодерство, добротворство, миротворство, стихотворство* и сл.; или:

*дежурство* (: *дежурен*), или; *братство* '1. својство; 2. вид плем. и др. удружување', *детство* (: *детски*) и *детинство* „в. детство" Р, *господство* (: *господски*) '1. госпоштина; 2. владеење', *ѕверство* „свирепа постапка" Р, *комшиство* разг. '1. соседство, комшилак; 2. kol. сите комшии', *мајмунство* (: *мајмун*), *папагалство* и *папагалштина, ропство, скотство, старешинство* и сл., спрема кои е образувано и *соседство*; или:

*блудство* (: *блуд*), *вдовство* (сп. стсл. vъdovyj, рус. *вдовый*, схрв. *удовство*, покрај *удоваштво* (: *удовац*) и *удовиштво* (: *удовица, -чки*); или: *злодејство* (:*злодеј*) арх. „в. злосторство" Р, *лакејство, плебејство, фарисејство, херојство* и *хероизам*; *побратимство, посестримство*; *готованство* (: *готован*), *грубијанство* книж., *пеливанство*; *ергенство*; *бекарство* (: тур. *bekâr*), *шмекарство* и *шмекарија*; *гусарство*; или: *главатарство* (: *главатар*), *господарство, другарство, женкарство, курварство, лихварство, месечарство, слободарство, сплеткарство* 'појава на сплеткарење', сп. и *сенештарство* (: схрв. *сваштарство*); *десничарство, левичарство, ситничарство*; *-тел*: *владетелство* (: *владетел, -ски*, сп. схрв. *владалаштво* (: *владалачки*), *љубителство, покровителство, предателство* книж. „в. предавство" Р (: *предава*), *предводителство, (не)пријателство, старателство*; спрема кои е образувано и *разбирателство* — при непостоење на *разбирател*; — *ција*: *пароллџиство* разг. ирон., *сметкаџиство* разг.; или:

*едноженство* (: *едноженец, -ски*), *многуженство, домазетство* (: *домазет*), *пустикуќство* (: *пустикуќа*).

Примери изведени од присвојни придавки на *-ов, -ев* и *-ин*, заменски и бројни придавки:

*вујковство, дедовство, поповство* и *попство, сватовство, татковство*; за образувања од типот *грофовство, кнежевство, кралевство*, покрај *кралство* (в. стр. 36), *девојчинство, детинство* „в. детство" Р, *мајчинство, моминство, невестинство, сестринство, чупинство* „в. *моминство*"; или: *својство* (*свој*), *двојство, тројство, единство*.

Тргнувајќи од примери како што се пол. *wujowstwo*, Леков[20] го изделува значењето родство. Изделувањето на ова значење кај именките на *-ство* сепак нема основа, бидејќи е содржано во самата основа, а не во наставката. Ова се потврдува и од фактот дека надвор од ваквото значење би останале примери од типот *моминство, невестинство, поповство* и сл., како и образувања кои во основата не содржат присвојна придавка (сп. *деверство, побратимство* и др.); или:

Образувања изведени од странска (западноевропска), основа која претставува придавка или именка на *-ал, -ан, -ен, -он—, -ар, -ер, -ор, -ант, -ент, -онт, -ат, -ит, -ман, -фил, -фов*:

---

[20] *Из славянската лексикология*, Известия на Института за български език, София, 1954, 44.

*вазалство* (< *вазал*), *вандалство* и *вандализам*, *илегалство* и *илегалност*, *ривалство*; *пагансшво*, *тиранство*, *шарлатанство*, *џентлменство*; *епигонство*, *политронство*, *шпионство*; *варварство*, *визионерство*, *дезертерство*, *доктринерство*, *жонглерство*, *кавалерство*, *критизерство*, *мародерство*, *пионерство* „подвиг на пионер" Р, *реакционерство*, *резонерство*, *рекордерство*, *рутинерство*, *саботерство*, *суфлерство*, *фантазерство*, *филистерство*, *фразерство*, *фракционерство*; (*со*)*авторство*, *декламаторство*, *негаторство*, *ораторство*, *организаторство*, *рационализаторство*, *реформаторство* и сл.; спрема кои е образувано и *новаторство* (схрв. *новаторство*); *агутантство*, *капитулантство*, *политикантство*, *симулантство*, *шпекулантство*; *дисидентство*, *регентство*; *пиратство*, *ренегатство*, *кокетство*, *паразитство*; или:

-*ман*, -*фил*, -*фоб*: *бугароманство*, *гркоманство*, *србоманство*; *русофилство* 'Russenfreundlichkeit', *словенофилство*; *русофобство*, *словенофобство* „в. словенофобија" Р, *србофобство* „в. србофобија" Р.

Примери изведени од глаголската придавка на -*н* и -*т*:

*изгнанство* (сп. схрв. *изгнанство*) в. прогонство, *пијанство* „1. пијанење; 2. пијана состојба" Р, *познанство* „1. однос на познати меѓу себе; 2. само pl. луѓе со кои се познаваме" Р; или: *проклетство* „1. страшна осуда; 2. ужасна мака, несреќа; 3. клетва, анатема; 4. книж. ретко — како interj." Р, *кривоклетство*.

Бројот и разнообразноста на приведените примери укажува дека ова значење е доста распространето не само во образувања со домашна туку и со западноевропска основа. Од примерите со домашна основа се притоа доста распространети како оние што се изведени од придавска така и оние со именска основа, особено на -*ар* и -*тел*. Образувањето на нови примери сепак најчесто станува од именска основа (сп. *папагалство*, *соседство*, *ситеткарство*, *сенештарство*, *разбирателство*, *паролиство*, *новаторство*, *херојство* и др.). Во поглед на значењето примерите од овој вид најблиску стојат до оние на -*ост* и -*лак* и, значително поретко, до оние на -*ие*, -*ија*, -*ина* одн. -*штина* и -*изам*. Близоста во значењето со споменатите наставки во низа образувања е изразена и во напоредна употреба или мешање меѓу нив, на пример:

-*ство* и -*ост*: *безумство* и *безумност*, *изобилство* и *изобилност*, -*ие*, *лицемерство* и *лицемерност*, -*ие*, *лукавство* и *лукавост*, -*штина*, *неудобство* „в. неудобност" Р, (*не*)*покорство* „в. непокорност" Р, *равенство* „в. еднаквост" Р, *упорство* „в. упорност" Р, *малолетство* и *малолетност*, *полнолетство* „и *полнолетност*" Р, *скудоумство* „книж. в. *скудоумност*" Р, *суеверство* и *суеверност*; *љубопитство* и *љубопитност*, *љубоморство* и *љубоморност*, *самофалство* „схрв. *самохвалисавост*" Р; сп. и *предимство* и *предност*;

*-ство* и *-ија*; *ропство* и *робија*, *шмекарство* и *шмекарија*, *спletкарство* и *спletкарија*, *-ње*, *тиранство* и *тиранија*;

*-ство* и *-ие*: *насилство* и *насилие* арх., покрај *насилба*, *насилништво* (:схрв. *насилништво*), *самоволство* „в. самоволие" Р, *своеволство* и *своевоилие*, *-ост*, *гостоприемство* „в. гостољубие" Р;

*-ство* и *-штина*: *ѕверство* и *ѕверштина*, *лукавство* и *лукавштина*, *папагалство* и *папагалиштина*;

*-ство* и *-изам*: *вандалство* и *вандализам*, *херојство* и *хероизам*,

Честата напоредност или мешање на *-ство* со *-лак* (тур. *-luk*, *-lık*, *-lik*, *-lük*) е карактеристична за народниот јазик, и тоа предимно во секојдневната лексика, на пример: *бекарство* и *бекарлак*, *ергенство* и *ергенлак*, *пеливанство* и *пеливанлак*, *шмекарство* и *шмекарлак*; *домаќинство* и *домаќинлак*, *мајмунство* и *мајмунлак*; *јунаштво* и *јунаштилак*. Литературниот јазик тука разбирливо дава предност на домашната наставка *-ство*, толку повеќе што меѓу овие две наставки е извршена извесна диференцијација на значењето, бидејќи *-лак* во примери од овој вид придобила извесна пејоративна нијанса во значењето:

б) Звање или функција, вршење на дадено звање односно функција:

*војводство* '1. Feldmarschaltum, Heerführerschaft; 2. војводување; 3. војводина', *везирство* 'Vesiertum', *грофство* '1. звање, Grafenwürde; 2. грофовија', *деспотство*, *кнежевство* '1. достоинство или звање на кнез; 2. земја со која управува кнез', *кралство* '1. звање или достоинство на крал; 2. кралување; 3. земја управувана од крал', *царство* '1. царско звање или достоинство, Kaiserschaft; 2. период од царувањето на даден цар; 3. монархија управувана од цар; 4. сфера (сп. животинско царство и сл.)'; или:

*апостолство*, *ѓаконство*, *свештенство* „1. свештеничка служба; 2. kol. сите свештеници", *калуѓерство*; или: *еснафство* 'Zunftum, Zunftwesen', *кметство* '1. функција или звање на кмет; 2. кметување'; или: *деверство*, *кумство*, *старосватство*; сп. и понови образувања од типот *капетанство*, *инспекторство*, *редарство*, *цензорство*, *шефство* и др.

Голем дел од приведените и ним слични примери се стари, т. е. наследени, што значи дека ова значење кај именките на *-ство* е доста одамнешно. Од друга страна, за особеност на образувањата од овој вид може да се земе тоа што значењето звање или вршење на дадена функција најчесто не останува само или единствено, бидејќи преку ова или преку основното значење (својство) се развиле и изделиле и други значења. Така, во еден дел од примерите значењето звање или функција е пренесено на периодот во кој се врши таквото звање или функција, како и на местото каде што се врши даденото звање односно функција. Посочените подзначења обично го придружуваат значењето од кое или преку кое настанале.

Кај некои од приведените примери овие две значења како придружни веќе беа споменати. Покрај нив во современиот јазик се застапени предимно следниве образувања:

в) Период во кој се врши дадено занимање или функција:

*директорство* '1. звање или функција на директор; 2. период од вршењето на директорската функција', *инспекторство*, *мајорство*, *папство* '1. звање или вршење функција на папа; 2. „период на владеење на еден папа" Р', *секретарство* '1. вршење функција на секретар, секретарување; 2. време или период од вршењето на секретарската работа (функција)', *студенство* „1. студентски години, 2. kol. сите студенти" Р, *учителство* '1. учителска дејност; професија; 2. период или времетраење на учителството; 3. kol. сите учители'; сп. и понови примери од типот *шефство*, *деканство*, *ректорство* и сл.

г) Установа каде што се врши функција што произлегува од основата:

*командантство*, *комесарство* „в. комесаријат" Р, *конзулство* = *конзулат*, *издателство* (сп. буг. *издателство*, рус. *издательство*), *министерство*, *обвинителство* ( : буг. *обвинителство* < рус. *обвинительство*), *правобранителство* „установа на правобранител" Р, *повереноство* ( : схрв. *повереноство*, *повереништво*) и др.

Во приведените и ним слични примери *-ство* одговара на странските наставки *-ат* (сп. fr. commisariat, secrétariat) и *-иум* (лат. ministerium). Од претходното ова значење се разликува и по тоа што обично истапува самостојно, т. е. не е придружувачко на основното значење.

д) Занает или занимање, дејност, стопанска гранка и сл. Ова значење на *-ство*, кое лесно се изведува од основното значење (својство што произлегува од основата) е застапено уште во старословенски текстови, но поголема распространетост придобило отпосле и особено во наше време. Вршењето на својство или дејност од основата во случајов минало во занимање — трајно или привремено. Самото придавање на *-ство* станува на именки што означуваат носител на дадено занимање или дејност, кое најчесто се изразува со суфиксите *-ар* и *-џи(ја)*. Наставката *-ство* тука по својата функција и значење се совпаднува со тур. *-лак*, кое секако се потврдува и од напоредната употреба на овие две наставки (но главно во народниот јазик), и герм. *-eī* (*Schneiderei*). Зависно од тоа на каква основа се придава, може да се спроведе следнава класификација, на пример:

*-ар*: *бочварство* (<*бочвар*), *брашнарство*, *волнарство* (сп. и *волновлачарство*), *говедарство*, *градинарство*, *грнчарство*, *дрварство*, *златарство*, *јажарство*, *јагленарство*, *книжарство*, *кожарство*, *кожуварство*, *козарство*, *коларство*, *кошничарство*, *крзнарство*,

*лебарство, морнарство, млекарство, ножарство, овоштарство, писарство, пчеларство, рибарство* '1. занимање со риба; 2. трговија или индустрија на риба', *рударство, свеќарство. свиларство* '1. обработување на свила или трговија со свила; 2. стопанска гранка', *седларство, слаткарство* '1. занимање; 2. стопанска гранка', *столарство, треварство, туларство* '1. занимање со производство на тули; 2. стопанска гранка', *тутунарство* '1. занимање; 2. стопанска гранка со производство на тутун', *ципларство, цреварство, часовникарство, чевларство, чизмарство, шапкарство*; или: *видарство* (<*видар* нар. арх. лекар), *влачарство, готварство, ѕидарство, копаничарство, резбарство, падарство, пекарство*;

-*џи*(*ја*): *абаџиство* 'абаџилак', *бозаџиство, јорганџиство, казанџиство, калајџиство, кираџиство* 'кираџилак', *кујунџиство, леблебиџиство, тенеќеџиство* 'занает на тенеќеџија', *чивчиство* арх. в. земјоделство, *ловџиство*; сп. *комитаџиство* 'комитска дејност'; или: *поповство* '1. поповска служба („Шчо ми беја поповите, Оставија *поповството*, Избричија брадишчата", нар. песна; 2. колект. сите попови', *зографство* арх. 'занает на зографи', *баздриѓанство* 'трговија со стока, баздриѓанлак', *берберство, дулгерство* арх. в. ѕидарство и др.

Други понови и најнови занимања или стопански гранки:

*аптекарство, архиварство, банкарство, библиотекарство, бродарство, весникарство* 'журналистика', *ветеринарство, винарство* '1. занимање со производство или продажба на вино; 2. стоп. гранка', *забарство* или *заболекарство, кулинарство, задругарство, леарство, лихварство, месарство, млекарство, овоштарство* '1. занимање; 2. стоп. гранка; 3. дел од земјоделството и земјоделската наука', *овчарство* '1. занимање; 2. стоп. гранка', *речникарство* 'дејност на речникар; лексикографија', *свињарство*, покрај *свињогојство* (: схрв. *свињогојство*), *сликарство, слаткарство, стакларство, сточарство* '1. одгледување добиток; 2. наука за одгледување добиток', *стругарство, сукнарство* 'гранка во текстилната индустрија што се занимава со изработка на сукно', *топилничарство* '1. занает на топилничар; 2. индустр. гранка што се занимава со топење метали', *цвеќарство, шумарство, речникарство, учебникарство*; сп. и спортски дејности од типот *падобранство, планинарство, смучарство* (: схрв. *смучарство*); -*тел*: *надзирателство* 'инспекторство', *писателство* 'занимавање со книжевна работа', *угостителство* '1. ресторанска дејност, служба; 2. стопанска гранка', *учителство* или:

*офицерство, шнајдерство* разг., *шоферство*; *акушерство, инженерство, колекционерство, комисионерство, режисерство, репортерство, хотелиерство*; *револуционерство* 'дејноста на револуционер'; *адвокатство* = *адвокатура*; *земјоделство* '1. занимање; 2. стопанска гранка; 3. земјоделие, наука која го проучува земјоделието', *риболовство* и др.

Прегледот на примерите со ова значење покажува дека *-ство* тука претставува мошне распространета наставка која е застапена и во голем број нови и најнови образувања, кое во случајов зборува и за нејзината продуктивност во современиот јазик. Во принцип, примери од овој вид можат да се образуваат од секоја именка на *-ар*, *-тел*, *-џија* *-ер* и сл., под услов да обележуваат н о с и т е л на дадено занимање или дејност. Најчести се очигледно оние кои се изведени од именките на *-ар* при која споменатото значење е основно. По пат на метаанализа *-ар* кај ваквите образувања почнала да се сфаќа како дел од *-ство*, така што *-арство* е застапена и во примери кои во основата обично не содржат именка на *-ар* или пак не е затврдена како таква. Таков е случајот предимно со оние образувања кои означуваат стопанска гранка или вид наука сврзана со основата, на пример: *живинарство* (: схрв. *живинарство*) 'стоп. гранка која се занимава со одгледување и трговија на живина; 2. наука која се занимава со проучување на живина', *килимарство* 'изработка и трговија со килими', *копринарство* „в. свиларство (обработување свила)" Р, *краварство*, *ленарство* 'стоп. гранка која се занимава со производство на лен', *оризарство*, *пиварство*, *сапунарство*, *семенарство* 'стоп. гранка која се занимава со стопанисување на семе', *сирењарство*, *сливарство*, *соларство*, *сукнарство* 'гранка во текстилната индустија што се занимава со изработка на сукно', *цвеќарство* и др. Независно од тоа дали во примери од овој вид се среќава или не именката на *-ар* во основата, во современиот јазик *-арство* сè повеќе се изделува и затврдува како дериватна наставка. Особеност на образувањата со ова значење секако претставува и тоа што за *-ство* ретко е сврзано соодветство или напоредност со други наставки.

г') Ф и л о з о ф с к о и л и р е л и г и о з н о у ч е њ е, о п ш т е с т в е н о и л и п о л и т и ч к о д в и ж е њ е, с и с т е м и л и п о г л е д.

Ова значење кај именките на *-ство* всушност претставува доразвивање и воопшто поголема апстракција на основното значење (својство), врската со кое сè уште не е наполно прекината. Сличноста и придружувачката употреба се објаснуваат со тоа што како ова така и претходните значења се изведуваат главно од основното значење на *-ство* (својство). Меѓу именките од овој вид спаѓаат, на пример, следниве образувања:

*богомилство*, *муслиманство* или *мухамеданство*, *христијанство*; *лутеранство*, *павликанство*, *православство*, *-ие*, *масонство*; или: *волтеријанство*, *епикурејство*, (*нео*)*кантијанство*, *толстојство*, *фоербаховство*, *хегелијанство*; *просветителство*; *словенофилство*; или: *вегетаријанство*, *пуританство* „претерана строгост во поглед на моралот" Р, *спартанство*, *самарјанство* „држење на самарјанин" Р.

Приведените и ним слични примери во поглед на општото значење се совпаднуваат или стојат блиску до оние со наставките *-ие* (*православство* и *православие*) и особено *-изам* (*епикурејство* и *епикуреизам*, *толстојство* и *толстоизам*; *пуританизам* „в. пуританство"), но напоредната употреба сепак не е толку честа.

Посебно изделување меѓу примерите на *-ство* секако бараат извесен број именки кои, повеќе или помалку, стојат надвор од посочената класификација на значењата на *-ство*. За нив е карактеристично дека истапуваат со поголем степен на конкретизација односно апстракција, така што обично обележуваат своевидни поими и сосем ретко предмети и сл. Лексикализацијата кај ваквите образувања најчесто преовладува над основното или другите значења и, општо земено, кај повеќето примери има придружувачки карактер. Меѓу примерите со запазена или прекината врска со основното значење (својство) спаѓаат предимно следниве образувања:

*домаќинство* „1. водење на куќните работи; 2. дом, семејство" Р, *искуство* 'опит, сп. рус. уметност', *лекарство* '1. лечење; или 2. лек', *малцинство* „1. орр. од мнозинство; 2. етничка група" Р, *печалбарство*, *пленство* „1. заробеништво; 2. нар. в. плен" Р, *членство* „1. припаѓање кон организација и сл. во својство на член; 2. членовите на организацијата — вкупно земени" Р, *чорбаџиство* „1. положба на чорбаџијата; 2. богаташки сталеж"; или: *граѓанство*, *државјанство* 'Staatsbürgerschaft', *законодавство*, *судство*, *чифлигарство* 'спахиски систем', *школство* 'гранка од просветата што ги опфаќа школите' или: *рачителство* арх. 'гаранција'; *правителство* (рус. *правительство*) „в. влада" Р, *претседателство*, *претставителство*, *началство* '1. власт; 2. установа'; или: *југословенство*, *воздухопловство* (:схрв. *ваздухопловство*), *мореплов-ство*, *поморство* и сл.; или: *опстојателство* „в. околност" Р, *празненство* книж. Р, *тржество* книж. „1. в. свеченост; 2. блескава победа" Р,; *бабарство* „игри и шеги што ги изведуваат бабарите" Р; или: *пространство*, *сведителство*, *средство*; *семејство*, *потомство*.

*Деривати на наставката -ство*

Во својство на д е р и в а т и на *-ство* истапуваат наставките *-ствие*, *-ество* и *-штво*. Општо за трите деривати е дека во однос на основната наставка *-ство* не се здобиле со некое посебно значење или функција, ниту пак ги имаат сите значења и подзначења на *-ство*. Од трите посочени деривати во македонскиот литературен јазик наполно отсуствува *-ствие*.

Д е р и в а т о т *-ество* е добиен по пат на вокализација на *ь* во *-ьство*, што се потврдува и од состојбата на српскохрватскиот јазик, во кој *ь* по правило дава *а* (сп. *величанство*, *човечанство* и др.). Во современиот македонски јазик *-ество* е застапена во ограничен број образувања кои претставуваат главно литературни заемки од бугарскиот односно рускиот литературен јазик (во кој од своја страна се затврдени преку црковнословенскиот јазик). Речникот на македонскиот јазик ги регистрира следниве примери на *-ество*:

*качество* („цсл. *качеств*< какой" Ф, ЭС), *количество*, покрај *количина*, *множество*, *ништожество* (: *ништожен*), *соодветство* ( : *соодветен*); или: *величество*, *височество*; *владичество* (сп. vladyka), *тржество* (: буг. *тържество*, руск. *торжество*); *учество*; или конкр. и др. поими: *божество*, *полубожество*; *естество* „в. природа" Р, *општество*, *суштество*, *човечество* „арх. книж. в. човештво" Р; или *творчество* (: *творчьскъ*) „арх. книж. в. творештво"; или со глаголска основа *рождество* цркв. *Рождество Христово* 'Божиќ'.

Значителен дел од приведените примери во Речникот ја има ознаката *арх.* или *книж.*, при што кај некои од нив е посочена и пообичната синонимна форма со подруга основа или наставка. Новообразувања во современиот јазик претставуваат именките *соодветство*, која е изведена аналогно на буг. одн. руск. *соответствие* од придавката *соодветен*, и *учество*, образувана спрема схрв. *учешће*, буг. *участие*, кое укажува дека *-ество* не е наполно непродуктивна наставка.

Третиот д е р и в а т *-штво* можел да се издели од примери на *-čьskij* + *-ьство* во образувања од типот *творчьство* и сл., каде место вокализација на *ь* во *е*, одн. схрв. *а*, што беше случај со примерите на *-ество*, настапило губење на полугласот *ь*, при што во добиената согласничка група *чств* е извршена прогресивна асимилација на *с* пред *ч* во *ш* и упростување на *-чштво* во *-штво*. Освен на овој начин, д е р и в а т о т *-штво* можел да се издели и во примери од типот *сиромах* + *-ьство* > *сиромаштво* (каде *ш* е добиено по пат на палатализација). Добиен на едниот или другиот начин, дериватот *-штво* постепено во свеста на луѓето се изделил како одделна наставка која минала на примери со сосем подруга основа (сп. *момчештво*, *групаштво*, *стрелаштво* и др.). За разлика од првите два, овој дериват на *-ство* не е застапен во старословенските текстови, така што неговото изделување во дериватна наставка настапило подоцна. Од друга страна, неговата распространетост во современите словенски јазици е ограничена на јужнословенските јазици, но без бугарскиот. Во македонскиот јазик образувањата на *-штво* претставуваат предимно литературни заемки од српскохрватскиот јазик во кој е, впрочем, типична и воопшто мошне распространета наставка. Преку примери од типот *витештво*, *друштво*; *чудаштво*, *власништво*, *отправништво*, *уметништво*, *уредништво*, *учесништво* и др., *-штво* во македонскиот јазик се затврдила не само како дериватна наставка туку послужила и за образување на нови примери (в. подолу). Самото изведување на именките со оваа наставка станува од именска основа, што е чест случај и со основната наставка *-ство*. Спрема завршокот на основата од која се изведуваат, примерите на *-штво* можат да се поделат на следниве групи:

*безбоштво* (*bezbožьstvo*), *еднобоштво*, *многубоштво*, *мноштво* (< *mъnožьstvo*); или: *монаштво* (<*monašьstvo*); *сиромаштво*, (*не*)*човештво*, покрај арх. *човечество*; сп. и *творештво* (< *tvorčьskij*: *творити*); *витештво* книж. (: *витез*); или:

-*шшво* : -*ак*: *дивјашшво* (схрв. *дивљашшво*), *јунашшво, чудашшво*;

-*шшво* : -*ок*: *пророшшво* ( : *пророк*), *сведошшво*;

-*шшво*: -*ник*: *бездарнишшво* (: *бездарник*), *безделнишшво, бездомнишшво, беседнишшво, благороднишшво, бунтовнишшво, волшебнишшво, говорнишшво, градежнишшво, државнишшво, духовнишшво, заповеднишшво, застапнишшво* (: схрв. *заступнишшво*), *исценителишшво, маченишшво, надзорнишшво, наемнишшво, наложнишшво, наместнишшво, народнишшво, насилнишшво, настојнишшво, отпаднишшво, оправнишшво, отстапнишшво, повереништво, подвижнишшво, посреднишшво, почетнишшво, пратенишшво, предводнишшво, проповеднишшво, претставнишшво, пустинишшво, (со)работнишшво, разбојнишшво, раситнишшво, расколнишшво* (: рус. *раскольничество*), *сводништво, скитнишшво, следбенишшво, сојузнишшво* (: схрв, *савезнишшво*, буг. *союзничество*), *следбенишшво, слободоумнишшво, сопернишшво* (схрв. *супарнишшво*), *сопружнишшво, сопственишшво, трезвенишшво, труженишшво, угоднишшво, ударнишшво, уметнишшво, уреднишшво, ученишшво, (со)учеснишшво, четнишшво*, „четничко движење, четн. дејност", *чиновнишшво* '1. занимање или служба на чиновник; 2. чиновниците заедно" Р, *чистотнишшво* 'својство на чистотник';

-*шшво* : -*ук*: *ајдушшво* (: *ајдук*), *самоушшво* и сл., спрема кои се образувани и *момчешшво*; или: *групашшво, секташшво, петоколонашшво*; *стрелашшво* (: схрв. *момашшво, групашшво, секташшво, петоколонашшво*; *стрељашшво*).

Од приведените примери се гледа, меѓу другото, дека со најголема распространетост истапуваат оние кои во основата имаат именка на -*ник*, меѓу кои се среќаваат и извесни новообразувања од типот *безделнишшво* ( : *безделник*), *пратенишшво* ( : *пратеник*), *соработнишшво* (*соработник* : *сарадник*). Примерите изведени од именки на -*ак* и -*ук* далеку заостануваат зад оние од -*ник*. Општо за едните и другите е дека претставуваат предимно литературни творби. Во народните говори дериватот -*шшво* е не само слабо застапен туку во одделни примери се заменува со основната наставка -*ство*, сп. *ајдусство* или *ајдутство* „в. ајдуштво" Р, *друсство* м. *друшшво*, *јунаство* („Браос ќе ти речиме, му рекле сиге, ако го сториш тоа *јунаство*". МЦ, СбНУ) м. *јунашшво*. Во литературниот јазик, меѓутоа, се затврдени и примери од типот *момчешшво* ( : схрв. *момашшво*), *групашшво, стрелашшво* и др. Изолирано стои именката *полномошшво*, која е добиена со заменување на -*шшие* во *полномошшие* со -*шшво*. За разлика од именките со наставката -*ство*, која е основна, значењето с в о ј с т в о кај образувањата на -*шшво* обично минува во а п с т р а к т е н  п о и м, така што други примери од типот *полномошшво*, -*ошшие* со конкретизирано значење во п р е д м е т и сл. речиси не се среќаваат.

Изнесеното за наставката -*ство* и нејзините деривати дава можност да се заклучи дека со голем број значења и истовремено со значително поголема распространетост истапуваат именките на -*ство*. Степенот

на распространетоста и продуктивноста на *-ство* кај одделните типови значења доста варира. Најраспространета е очигледно со значењето с в о ј с т в о што произлегува од основата, потоа доста распространета и продуктивна е и со значењето з а н и м а њ е или д е ј н о с т, односно стопанска г р а н к а содржана во основата. Со другите значења *-ство* е нешто послабо застапена отколку во споменатите две значења, но сепак не без извесни продуктивни можности.

Н а с т а в к а т а *-ота* (<стсл. *-о-та*)

Освен како *-ота* оваа наставка истапува и во форма на *-ета*. Според Б а ј е ц, *о* и *е* тука претставуваат спојни вокали (сп. „*sramota, ništeta, sujeta, tъšteta, tęgota, tęžeta*"[21]). Третирањето на *о* и *е* како спојни вокали, меѓутоа, се коси со потеклото на *-ота* одбележено од страна на В о н д р а к[22], поради што поверојатно изгледа ако во вокалот *е* гледаме преглас на *о* по меки консонанти. Наставката *-ета* всушност претставува варијанта на *-ота*, која е притоа застапена сè на сè во неколку образувања од кои во современиот македонски јазик се запазени главно следниве: *клевета, суета, штета* (<*тъштета*) — заедно со изведенките *оштета* (: схрв. *оштета*) и *отштета*.

Изведувањето на именките на *-ота* станува предимно од придавска основа, така што оние со именска основа од типот *гревота* (<*grěchota*), *работа* < иевр. **orbhos* (сп. стсл. *рабъ*), кој е сроден со „гот. *arboiþs* „нужда", двгерм. *ar*(*a*)*beit* „работа, *тягота*, нужда" (Ф, ЭС, 427), *срамота* — се ретки. Независно од тоа дали се изведени од придавска или именска основа, образувањата на *-ота* и *-ета* истапуваат со значењето с в о ј с т в о или а п с т р а к т е н поим. Обележувањето д е ј с т в о или с о с т о ј б а во примери како што се *работа*, руск. *дремота* и сл. изгледа претставува извесно отклонување од основното или првобитното значење на *-ота*.

Во поглед на значењето, а во голема мера и особеностите, именките на *-ота* најблиску стојат до оние на *-ост* (кое се објаснува и од потеклото на последнава), *-ина* и проширената наставка *-отија* (в. стр. 47). Слично на овие наставки, основното значење с в о ј с т в о најчесто се сфаќа како а п с т р а к т е н п о и м или е подложено на различни видови к о н к р е т и з а ц и ј а. Во современиот јазик именките на *-ота* се застапени предимно со следниве примери, кои се употребуваат сами или напоредно со синонимни образувања на *-ост*, *-ина* или *-отија*:

*бистрота*, покрај *бистрина* и *бистрост* — кои имаат почеста употреба, *благота* '1. сладост, в. блажина; 2. млечни производи', *бледнота* и *бледнотија*, *-ост*, *босота* и *босотија*, *висота* '1. апстр. поим; 2. конкр. рид', покрај *висост*, *висина* и *височина*, *влажнота* „в. влажност" Р, *глувота* и *глувост*, *-отија*, *гнасота* '1. гнасост,

[21] *Besedotvorje slovenskega jezika*, I, Ljubljana, 1950, 118.

[22] *Vergleichende slavische Grammatik*, I, 579, § 552.

гнасотија, -лак; 2. фиг. подлост, нискост', *гнилоша* арх. в. гнилост, *-ошија*, *голоша* и *голошија*, *грдоша* арх. в. грдост, *-ошија*, *гревоша*, *грозоша* и *грозошија*, '1. в. грдост; 2. стравотија', *грубоша* '1. грубост; 2. дијал. грдост, -отија', *гусшоша* арх. в. густина, *доброша* и *добрина*, дијал. *доброшија*, *јакоша* арх. в. јакост, -отија, -(ч)ина, *јасноша* и *јасносш*, *-ошија*, *красоша*, *лесноша* „и *лесношија* в. леснина" Р, *личноша* и *личношија*, *личнока* в. *личоша* („. . . да оди при првата царица да ја види *личошаша*". МЦ, СбНУ), *лошоша*, покрај *лошина*, *-ошија*, *мекоша* („. . . легната во белината и *мекошаша* од нејзината рака". МАА) „и *мекошија* в. *мекосш*" Р, *мирноша* арх. („. . . го мереше со невозмутива *мирноша* чкрипливото шеткање на клатното". КЧ, Р) в. мирнотија, *мокроша* 'влажност', *мрсоша* дијал. в. *мрсошија*, *немоша* арх. в. немост, *нечисшоша* арх. в. *нечисшошија*, *новоша* 'состојба на нов' и *новошија*, *новосш*, *осшроша* в. *осшрина*, *йолноша*, *йравоша* и *йравошија*, *йразноша* и *йразношија* '1. фиг. празнина; 2. фраз. безработност (Повеќе милувај ја работата одошто *йразношаша* посл.)', *йресноша* и *йресношија*, *-ока*, *-ина*, *йросшоша*, *йусшоша* „и (ретко) *йусшока*" Р, *самоша* „в. самотија" Р, *-осш*, дијал. *самока*, *свешлоша* (ретко) и *свешлосш*, *-ина*, *сивоша* „в. сивило" Р, покрај *сивосш* и дијал. *сивока*, *слабоша* „в. слаботија" Р, *-осш*, *слейоша* и *слейосш*, *-ошија*, *срамоша* и *срамошија* — со издиференцирано значење, *сувоша* и *сувосш*, *шесноша* и *шесношија*, *шойлоша* „в. топлина „1 и 2". Р, *цврсшоша* „в. цврстина" Р, *чесшоша* 'честа употреба, често повторување', *чисшоша*; или: *клевеша*, *суеша*, *шшеша*.

Прегледот на приведените именки на *-оша* дава можност да се направат ред споредби и заклучоци. Така, во однос на старословенскиот и, во значителна мера, другите современи словенски јазици, за македонскиот јазик е карактеристично дека извесен број стари примери на *-оша* отсуствуваат, било поради тоа што основната именка не е запазена, било поради потиснувањето на *-оша* од страна на споменатите синонимни наставки, на пример, сп. кај М и к л о ш и ч: *istota*, *lěpota*, *nagota*, *pěgota*, *resnota*, *skorota*, покрај *skorostь*, *skvrъnota*; или: *dlъgota* (сп. рус. *долгота*), *mrakota*, *strachota*, *světlota*, *tichota*, *štedrota* и др.

Споредени со оние на *-ина*, *-осш* и дериватот *-ошија*, образувањата на *-оша* очигледно имаат поограничена распространетост. Еден дел од нив се типични за литературниот јазик и всушност се наследени од постариот период или пак се затврдени со посредството на соседните словенски јазици (сп. *красоша*, *свешлоша*; *клевеша*, *суеша*,). Во случаи на напоредна употреба, синонимните наставки *-ина*, *-осш* и *-ошија*, општо земено, истапуваат како почести или пообични за јазичниот усет, кое не можело да не се одрази и на самата продуктивност во таа смисла што *-оша* станала слабопродуктивна наставка која лесно се заменува или е веќе наполно потисната од страна на една од споменатите синонимни наставки. Не се ретки притоа случаите кога е можна напоредна употреба или замена на *-оша* со две и три синонимни наставки (сп. на пр. *бисшроша* и *бисшрина*, *-осш*, *бледноша* и *бледносш*, *-ошија*, *лесноша* и *леснина*, *-осш*,

*-ошија*, *пресноша* или *пресноќа* и *пресница*, *-ошија*, *самоша*, *-ока* и *самосш*, *-ошија*).

Значењето својство или апстрактен поим кај именките на *-оша* е обично добро запазено, така што во случаи кога меѓу неа и некоја односно некои од другите споменати наставки не е извршена диференцијација во значењето, всушност имаме полно совпаднување. Речникот на македонскиот јазик во вакви случаи најчесто дава предност, односно упатува на една од синонимните наставки (*-осш*, *-ошија*, *-ина*).

Во современиот бугарски јазик, меѓутоа, за образувањата на *-оша* во однос на оние на *-ина*, *-осш* и *-ошија* се констатира извесна поголема апстрактност. „Съществителните с наставка *-ота* са малко на брой и означават поотвлечен признак в сравнение със съществителните на *-ина* и *-ост*, на пример: *висота* : *височина* (от *височата* на положението, което заема, а не от *височината* на . . .), *широта* — *широчина*, *лекота* — *лекост*, *тъпота* — *тъпост*, *доброта* — *добрина*, *топлота* — *топлина*"[23] и др.

При сè што посочените примери укажуваат за извесни нијанси во значењето на дадените наставки, сепак, не даваат солидна основа за констатацијата „поотвлечен признак в сравнение със съществителните на *-ина* и *-ост*". Тука, мислам, не се работи толку за поотвлечен признак колку за извршена диференцијација на дадени синонимни образувања (сп. *висоша* — *височина*). Познат факт е дека диференцијацијата на значењето или употребата кај вакви и слични образувања претставува сосем обична појава, повеќе или помалку, и во другите јазици. Во секој случај, некоја поголема апстрактност на примерите на *-оша* во однос на оние со наставките *-осш* и *-ина* во современиот македонски јазик не се забележува. До колку во одделни не баш чести примери нема полно совпаднување меѓу *-оша* и споменатите наставки, тоа е резултат на извршената диференцијација. Напоредна употреба меѓу *-оша* и *-осш* се забележува и во низа старословенски примери (в. стр. 20).

Кај одделни примери на *-оша*, како и кај другите синонимни наставки, е извршена конкретизација на значењето својство во предмет или поим, место и сл. Во вакви случаи новото значење обично не го потиснало наполно основното значење (својство). До разлики во значењето меѓу некогашните синоними, значи, доаѓа оттаму што настапила конкретизација на значењето својство, и тоа како кај *-оша* така и кај *-ина*, *-осш* или *-ошија*. Во релативно ретките примери од овој вид спаѓаат предимно следниве образувања:

*благоша* '1. благост, блажина; 2. колект. млечни производи', *голоша* '1. својство на гол; 2. голо место, голина'; или: *срамоша* 'срам, својство': *срамошија* '1. срам; 2. срамни делови од телото', *сувоша* 'сувост': *сувошија* '1. сувост; 2. фиг. немаштија, криза', *чисшоша* '1. својство': *чисшина* '1. чистота, т. е. својство; 2. место без дрвја; 3. пошироко слободно место'.

[23] Андрейчин — Попов — Иванов, *Съвремен български език*, София, 1954, 201.

За разлика од *-ија* и други слични наставки, конкретизацијата на значењето с в о ј с т в о кај *-ота* не довела до развивање на одделни самостојни значења со извесна распространетост, како што е тоа случај, на пример, во некои други јазици (украинскиот, чешкиот и др.). Паѓа в очи дека во некои словенски јазици, со поголема или помала распространетост, истапува з б и р н о т о значење, сп. укр. „*bidota* 'Proletariat', *ńimota* 'Deutsche'. . ."[24], трага од кое во македонскиот јазик претставува примерот *благота* и неколку именки на *-отија* (*срамотија, сувотија* и др.).

Од изнесеното за наставката *-ота* се гледа дека нејзината распространетост во современиот македонски јазик е во извесна мера редуцирана. Ред примери на *-ота* притоа имаат покрај себе синоними со наставките *-ост, -ина* и *-отија*, кои за јазичниот усет се најчесто пообични, така што во јазичната пракса превладуваат. Ограничената распространетост на *-ота* во голема мера секако се должи на постоењето на наставката *-отија*, која во низа примери ја заменува и воопшто претставува доста распространета наставка во современиот јазик (в. стр. 47—51).

### Н а с т а в к а т а *-оќа* (< *-от-а* + *-ја*)

Претставува варијанта на *-ота*, т. е. добиена е од наставките *-от-а* и *-ја*, каде консонантот *т* пред *ј* се палатализира во *ќ*. Добиена на овој начин, отпосле се изделила, повеќе или помалку, во одделна наставка, како што е тоа случајот пред сѐ со српскохрватскиот и словенечкиот јазик, каде ѝ одговараат наставките схрв. *-оћа* и слов. *-оča*. За овие јазици во случајов е карактеристично дека во однос на *-ота* придобила и издиференцирано значење или употреба, така што *-оћа*, одн. *oča* денес претставува не само одделна туку и доста распространета наставка. Во современиот македонски јазик, меѓутоа, поголема распространетост придобила главно во северомакедонските говори, особено во оние што граничат со јужноморавските, додека во другите говори, како и во литературниот јазик, има ограничена распространетост.

Појавувањето и закрепувањето на *-оќа* во својство на одделна наставка во македонскиот јазик по сѐ изгледа не е одамнешно. Како што одбележивме, застапена е пред сѐ во споменатите говори кои се граничат со српските јужни говори, каде е мошне распространета и од каде можела да се прошири на соседните и други македонски говори. Но колку се оди подалеку од овие говори, образувањата на *-оќа* стануваат сѐ поретки, при што на извесни наши говори воопшто не им се познати. За одбележување е во случајов дека централните македонски говори познаваат одделни образувања од овој вид (сп. на пр.: „Пуста *самоќа* не се тегне". ТЕ, СбНУ). Закрепувањето на *-оќа* во литературниот јазик е во извесна мера потпрено и од контактот со српскохрватскиот јазик, за кој е воопшто типична.

Слично на *-ота* и *-отија*, оваа наставка се придава на придавски основи со кои образува именки со значењето с в о ј с т в о што произлегува од основата, т. е. служи за образување на апстрактни именки. За

[24] V o n d r á k, W., o. c., 443.

разлика од српскохрватскиот јазик, каде во низа примери придобила издиференцирано значење или употреба во однос на наставката *-ота*[25], во македонскиот јазик образувањата од свој вид главно се совпаднуваат со оние на *-ота*, т. е. не дошло до диференцијација на значењето меѓу нив.

Совпаднувањето на именките на *-ока* со оние на *-ота* и *-отија*, кои се притоа почести и воопшто пообични, е очигледно главна пречка што *-ока* во современиот македонски јазик не придобила поголема распространетост. Оваа состојба кај образувањата на *-ока* нашла полн одраз и во Речникот на македонскиот јазик, во кој последниве се застапени сè на сè со шест именки, и тоа со забелешка дека се употребуваат напоредно со *-ота* и *-отија* или дека претставуваат дијалектизми; сп. „*личнотија* и *личока* 'в. личотија', *преснока* и *преснина, -ота, -отија, пустока* (ретко) и *пустота, самока* дијал. 'в. самота', *сивока* дијал. 'в. сивота'.

Покрај приведените примери од Речникот, кај одделни писатели, во печатот и др. се среќаваат уште некои вакви образувања. Таков е случајот пред сè со следниве именки: *мирнока* („Сè стоеше и мируваше со некаква древна, притаена и трпелива *мирнока*. БП, И), *полнока* („. . . стана директор, ја доби онаа *полнока*, задоволност. . ." КЧ, Р), *чистока* („Белата боја е боја на *чистока*". НМ).

Во поглед на распространетоста на ваквите образувања, наполно подруг е случајот со споменатите македонски говори, каде *-ока* претставува мошне честа и продуктивна наставка. За кумановскиот говор е притоа карактеристично дека едни исти примери се застапени со *-отија* и *-ока*, сп.: „*босотија, голотија, лошотија, мрсотија, простотија, слаботија* итн и: *босока, голока, лошока, мрсока, простока слабока*"[26]. Распространета е во Славиште, Козјачијата и воопшто северниот дел, сп.: „*благока,. . . врлока, длъгока, здравока, јакока, јаснока, слепока, старока. . .*" Образувањата на *-ока* се чести и во Скопска Црногорија, а: „Во говорите во Скопска Котлина и во Велешко, меѓутоа, се нешто поретки, како и во Полог, а што се оди кон југ веќе и не се среќаваат" (о. с., стр. 129).

### Наставката *-отија* (< *-ота* и *-ија*)

Претставува сложена наставка која е добиена по контаминација на *-ота* и *-ија* (сп. примери од типот *лошота* + *-ија* > *лошотија*). Добиена на овој начин, *-отија* отпосле минала и на примери кои не се обични со наставката *-ота* (сп. *бркотија, беснотија, гладотија, груботија, лудотија, мачнотија, машкотија, скапотија, умнотија* и др.), кое зборува за тоа дека *-отија* станала не само одделна туку и продуктивна наставка. Појавувањето и распространувањето на *-отија* како одделна наставка всушност се должи на промената кај *-ота* која во однос на *-ост* и *-ина*,

[25] Сп. на пример: „. . . *чистоћа куће*, рецимо, одела, тела или било којег другог предмета; а *чистота* душе, *чистота* побуда или другог чега апстрактног. Тако исто *слепоћа* је физичко својство (немање очију), а *слепота* (ума рецимо) — духовно". М. Стевановић, *Граматика српскохрватског језика*, IV изд., Београд, 1962, стр. 253.

[26] Видоевски, Б., *Кумановскиот говор*, Скопје, 1962, 129.

општо земено, станала послабо изразна, така што последниве се употребуваат напоредно со неа или пак наполно ја потиснале (в. стр. 43—44). За да се закрепи изразноста на *-ота*, и со тоа да се задржи пред *-ост* и *-ина*, имало потреба од извесно поткрепување на последнава, кое во случајов дошло од страна на наставката *-ија*, која со слична функција, впрочем, истапува и кај други наставки (сп. на пр.: *-ост* + *-ија* > *-осија*: *грдосија*; *-штво* и *-ија* > *-штија*: *сиромаштија*).

Од современите словенски јазици именките на *-отија* ги познаваат главно македонскиот и бугарскиот јазик, како и југоисточните српски говори (сп. „*скупотија, страотија*"[27] и др.), додека српскохрватскиот литературен јазик вакви образувања не допушта. Образувањата на *-отија* очигледно претставуваат понови творби, чиешто закрепување и распространување е сврзано со укажаната особеност на *-ота* во овие јазици. Историскиот материјал, односно досегашното проучување на оваа наставка засега не дава можност хронолошки да се утврди нејзиното појавување и закрепнување, што е случај, впрочем, и со повеќето други деривативни наставки. Крчовски и Пејчиновиќ, во секој случај, се служат со образувањата од овој вид. Така, кај првиот се застапени, на пример, именките *лошотија, мрсотија* („. . . се учинила гнусна, от сите *мрсотии* најгадна". К, РПН), а кај вториот *лошотија* („. . . кога лош човек со све *лошотија* своа. . ." УГ), што ни дава право да сметаме дека именките на *-отија* во тоа време, а веројатно и порано, биле веќе обични.

Во поглед на образувањето, именките со оваа наставка главно се совпаднуваат со оние на *-ота* и *-ост*, т. е. слично на последниве *-отија* се придава предимно на качествени придавки со кои образува именки со значењето својство односно апстрактен поим, кое слично на други образувања од овој вид, во одделни примери се конкретизирало во предмет, лице и др.

При разгледувањето на образувањата со наставката *-ота* беше одбележено (в. стр. 43) дека во значителен број примери се употребува напоредно со *-отија* и дека кај дел од нив последнава е дури пообична, така што всушност ја заменува наставката *-ота*. Меѓу примерите каде *-отија* се употребува напоредно со *-ота*, *-ост* и *-ина* или независно од нив (некое стриктно делење тука одвај ли е можно) во современиот јазик се застапени предимно следниве образувања, најголем дел од кои се регистрирани и во Речникот:

*арнотија* и *арнина* „в. добрина" Р, *беднотија* и *бедност*, *белотија* 'белина, -ост' („. . . кога го видел царскиот син, се зачудил на *белотијата* на прсто". МЦ, СбНУ), *беснотија* 'беснило, бес', *бледнотија* и *бледнота, -ост*, *вреднотија* 'вредност, марливост', *врелотија* „в. врелина" Р, *гадотија, гладотија* „нар. поез. в. гладија" Р, *глувотија* и *глувота, -ост*, *гнасотија* и *гнасота*, *гнилотија* „в. гнилост" Р, *грдотија* '1. грдост; 2. груботија' („. . .за *грдотија* беше, мори сестрице, је рекло, и за *страотија* беше. . .". МЦ,

[27] Белић, А., *Дијалекти Источне и Јужне Србије*, Београд, 1905, 396.

СбНУ), *грозошија* „в. грозота", *грубошија* и *грубоша, грубосш, доброшија* дијал. „в. доброта, -ина", *јакошија* '1. јакост; 2. тврдост, цврстина', *јасношија* и *јасноша, -осш, кроткошија* „в. кроткост" Р, *лесношија* и *лесноша, -ина, личношија* и *личноша*, сп. и *личошија* („Сите што го видоа, се чудиле на неговото богасто и на неговата *личошија* и *умношија*". МЦ, СбНУ), *лошошија* 'лошина, лошотилак', *лудошија* и *лудосш, мачношија* 'тешкотија, мака', *мрсношија, машкошија* 'в. машкост', *мекошија* и *мекоша, -осш, мирношија* 'тихост, кроткост', *мрачношија* 'мрачност, темнина', *немирношија* и *немирносш, -ока, немошија* 'в. немаштија', *новошија* и *новоша* : *новосш* 'нова вест', *йравошија* (ретко) и *йравоша* „в. правина" Р, *йразношија* и *йразноша* '1. празнина; 2. безработност', *йресношија* и *йресноша, -ока, -ина, йросшошија, самошија* '1. самота, -ост; 2. отсуство на живи суштества на некое место; 3. осамено, пусто место', *сивошија* „в. сивота, сивило" Р, *синошија* 'синост, синевина', *сишношија* '1. ситност; 2. ситнурија', *скайошија* (опоз. од *евшинија*), *слейошија* („... и многу ѝ се нажали на *слейошијаша* од старата..." МЦ, СбНУ) и *слейоша, сйарношија* и *сйарнина* 'в. спурнина, запурнина', *сшарушија* (< *сшарошија*) дијал. 'в. старост', *сшравошија, шанкошија* 'танкост', *шемношија* и *шемнина, -ица, шешкошија* 'мака, мачнотија', *шивкошија* 'тивкост, тишина', *умношија* 'умност' („... и немаше сега да се прикажува за неа, да се чудиме на *умношијаша* на сестра му од Марка". МЦ, СбНУ), *црвеношија* „в. црвенина", *црношија, чисшошија* дијал. 'чистота' („...дај му благослов, *чисшошија* и здравје". КМ, М), *шшурошија* „и штурост" Р, спрема кои е образувано и *никаквошија* разг.

Аналогно на приведените и ним слични образувања со придавска основа, *-ошија* минала и на неколку примери со глаголска или друга основа, па спрема тоа означуваат д е ј с т в о (состојба) или а п с т р а к т е н п о и м, сп. *бркошија* 'збрка, гужва' („...сепак си мешан и ти во таа *бркошија*". СП, ОП), *викошија* 'викот, -ница', *немошија* „в. немаштија" Р, *шресошија* (ретко) „тресење; земјотрес" (сп. *шресошија* и *бабошија* Р). Од приведените примери само *викошија* содржи именка на *-ош* (*викош*), додека другите се образувани направо од глаголска основа.

Прегледот на примерите со придавска основа укажува, меѓу другото, дека во современиот јазик имаат значителна распространетост. Близоста или совпаднувањето во значењето со образувањата на *-оша, -осш* и *-ина* тука се изразува со честа напоредна употреба меѓу нив. Оваа особеност или состојба на *-ошија* нашла одраз и во Речникот, каде ваквите именки се објаснуваат со оние на *-оша*, нешто поретко со *-осш* и *-ина*, и сосем ретко со *-ија*. За илустрација ќе приведеме некои примери, при што некои имаат по три и повеќе синонимни образувања; сп. „*бледношија* и *бледносш, -ошија, сйарношија* и *сйарнина* в. спурнина, запурнина, *црвеношија* (ретко) в. црвенина; или: *доброшија* дијал. и *доброша* в. добрина, *лесношија* и *лесноша* в. леснина, *мекошија* и *мекоша* в. мекост, *јасношија* и *јасноша, -осш, йравошија* и *йравоша* в. правина,

*синоӣија* и *синосӣ*, *-евина*; или: *ӣресноӣија* и *ӣресноӣа*, *-ока* разг. и *ӣреснина*, *сивоӣија* и *сивоӣа*, *-ока* разг., *-осӣ*, *-ило*, *ӣемноӣија* и *ӣемнина*, *-ица*.

При постоење на вакви синонимни образувања, именката на *-оӣија* обично се карактеризира со поголема народност, со други зборови, примерите на *-оӣија* се типични за разговорниот јазик и особено народните говори, додека литературниот јазик во вакви случаи дава предност на синонимите со наставките *-осӣ*, *-оӣа* или *-ина*. Во говорите *-оӣија*, од своја страна, има нееднаква распространетост, при што особено честа и продуктивна е, на пример, во галичкиот говор, во кој покрај најголем дел од приведените примери се застапени и следниве образувања: „*видноӣија* 'светлост, -ина', *вреноӣија*, *ӣлоӣоӣија* 'нечистотија во житото', *дробноӣија*, *какво ӣија*, *круӣноӣија*, *леӣоӣија*, *ӣлноӣија*, *средноӣија*"[28] и др.

За особеност на *-оӣија*, освен тоа, може да се земе и тоа што при напоредна употреба со споменатите наставки некои вакви образувања истапуваат со нешто поизразена интензивност на значењето с в о ј с т в о (сп. на пр.: *бледноӣија* : *бледносӣ*, *ӣолоӣија* : *ӣолоӣа*, *ӣемноӣија* : *ӣемноӣа* и др.). До колку кај некои примери на *-оӣија* значењето с в о ј с т в о е обоено со пејоративна нијанса, тоа, мислам, не е толку сврзано односно условено од самата наставка *-оӣија*, како што се констатира во „Съвремен български език" (стр. 210), колку од содржината на основата, која самата крие во себеси таква нијанса. Дека именките на *-оӣија* се главно без вакваа нијанса во значењето, потврдуваат ред образувања од типот *мачноӣија*, *скаӣоӣија*, *ӣешкоӣија*, *личноӣија* или *личоӣија*, *машкоӣија*, *умноӣија* и др., дел од кои се застапени и во бугарскиот современ јазик.

Основното значење (својство) кај приведените и ним слични примери е главно добро запазено, но кај еден дел од нив сепак, слично на образувања со други вакви наставки, се развило и секундарно значење, односно настапила конкретизација. Паѓа в очи притоа дека во споредба со именките на *-оӣа* и *-осӣ*, примерите на *-оӣија* со секундарно, т. е. конкретизирано значење се доста помногубројни. Самата к о н к р е т и з а ц и ј а кај одделни примери е нееднакво изразена и воопшто претставува процес од кој можат да бидат опфатени и други (нови) образувања. Најчест случај е сепак новото (конкретизираното) значење да го придружува основното, но во некои образувања истапува и само. Како придружувачко или само застапено е, на пример, кај следниве именки:

> *бедноӣија* '1. бедност; сиромаштво; 2. сиромашниот дел од населението', *веӣвоӣија* 'стари работи, ветошина', *ѓадоӣија* '1. гадост; 2. нечистотија, гад; 3. фиг. одвратна жена', *ѓолоӣија* '1. голота („... никој не умрел од *ѓолоӣија* и босотија". СП, КЖ); 2. немаштија, сиромаштија', *ѓлоӣоӣија* 'нечистотија во житото, глотеж', *ѓрдоӣија* '1. грдост; 2. грозота, грозна работа', *дивоӣија*

[28] Б е л и ћ, А., *Галички дијалекаӣ*, Регистар.

'1. дивост, дивјаштина; 2. дивјачка постапка; 3. лудост; 4. дивеч', *женскотија* колект. 'женски лица, жени', *маснотија* '1. мрснотија, масност; маст („Сеќавав дека *маснотијата* и црнилото од терминалот им се вовлекла под кожата". МАА); 2. мрсни јадења', *мрснотија* „1. својство; 2. мрсни јадења, мрсотија" Р, *мрсотија* '1. мрснотија, масност; 2. дијал. гнасна постапка („Море ќе и одучиме од виа *мрсотии* или сето под нож. . ." СП, КЖ); 3. мрсни јадења', *слаботија* „1. слабост; 2. слабак", *срамотија* „1. в. срамота; 2. срамни делови од телото" Р, *стравотија* „1. голем страв, ужас; 2. колект. страшни работи; 3. лице или појава што предизвикува страв" Р, *сувотија*, '1. сувост, сувота; 2. немаштија' Р, *црнотија* '1. црнина, црност; 2. мрак, темница; 3. фиг. несреќен живот' и др.

Од друга страна, кај одделни, доста изолирани примери се забележува, освен тоа, појава на диференцијација меѓу *-ота* и *-отија* (сп. „*простота* '1. едноставност; 2. чистосрдечност, наивност; 3. (ретко) необразованост; 4. простотилак' : простотија '1. необразованост, неукост; 2. простотилак' Р. Кај примерите со секундарно значење лесно се забележува дека преовладува к о л е к т и в н о т о значење, кое обично го придружува основното (својство). Изделувањето на ова значење кај именките на *-отија* можело да стане преку образувањата на *-ија* при кои ова значење го среќаваме, повеќе или помалку, и во другите словенски јазици, што значи дека е старо. Изделените нијанси и самата распространетост на именките со *-отија* секако укажуваат дека оваа наставка е доста типична за современиот јазик.

## Н а с т а в к а т а *-ица*

Зависно пред сè од основата, истапува со повеќе значења и функции, меѓу кои и значењето с в о ј с т в о. Слично на разгледаните наставки, *-ица* тука се придава на придавски основи, сложенки и синтагми. Значењето с в о ј с т в о исто така најчесто се сфаќа како а п с т р а к т е н п о и м или друг вид к о н к р е т и з а ц и ј а (болест, вид дрво, земја, ракија и др.). Меѓу примерите со вакво значење спаѓаат пред сè следниве образувања:

*безработица* (< *без работа*), *бесмислица*, *беспатица*, *бессоница*, *задушница*, *зазабница*, *наздравица* = *здравица*, *главоболица* „в. главоболие" Р, *разногласица*, *рамноденица*, *секидневица* разг. „в. секојдневност, -ие, -је"; или: *здравица*, *кривица*, *левица*, *десница* (во парламент), *ситница*, *темница* '1. мрак, темнина; 2. затвор'; *синевица* '1. синевина; 2. в. модрица' Р, *црневица* 'црност, црнина'; или: *грозница* дијал. в. треска, *жолтица* '1. вид болест; 2. златна монета', *летница*, *несвестица*, *срдешница*, *студешница* „в. треска" Р, *сушица*, *црвеница* '1. црвен ветар (болест); 2. вид земја'; или: *единица*, *петица*, *седмица*, *осмица* и др., како и ред образувања

со конкретизирано значење од типот *модрица*, *слузница* 'слузнаципа', *жулавица* 'вид печурка', *коравица* 'вид диња', *киселица*, *рускавица* 'вид рани јаболка'; или: *врбовица* '1. в. врбушка; 2. реса', *дабовица*, *глоговица*, *дреновица*; или: *крушовица* 'крушова ракија', *сливовица*; или: *беловица* 'вид слива', *иловица* 'вид земја'.

Заемки од српскохрватскиот јазик или понови литературни творби претставуваат именките *дневница*, *надница*, *заедница*, *оскудица*, *размирица*; *сегашница* (: схрв. *садашњица*) „в. сегашнина" Р, *стогодишница* „в. стогодишнина"; или *влезница* (: *влез*) за схрв. *улазница*, *наплатница* и др.

Релативно слабата застапеност на значењето с в о ј с т в о се објаснува главно со тоа што *-ица* е мошне распространета и продуктивна со ред други значења или функции. Во однос на другите наставки од овој вид најблиску стои до *-ина*, со која во дел од приведените примери се употребува напоредно, но која со истото значење е далеку пораспространета и попродуктивна.

Н а с т а в к а т а *-лак* (< тур. *-lık*, *-luk*, *-lik*, *-lük*)

Претставува фонетско приспособување кон постојните варијанти *-lık*, *luk*, *-lik*, *-lük* на една иста турска наставка која преку турски примери во македонскиот и соседните словенски јазици минала на домашни основи. Посочените варијанти на оваа наставка всушност резултираат на вокалната хармонија, која е воопшто типична за турската група јазици. Аналогно на споменатите варијанти, но со извесно приспособување на домашните фонетски зборообразувачки закони, во современите македонски говори се изделиле и затврдиле, со поголема или помала област на распространување, следниве варијанти на оваа наставка: *-лак*, *-лок*, *-лък*, *-лик* и *-лук*, од кои првата превладува во централномакедонските говори, преку кои е затврдена и во литературниот јазик.

Во турскиот јазик, а во голема мера и во споменатите словенски јазици, со *-лак* се образуваат именки од различни основи: именски, придавски, броеви, прилози и глаголи, кое секако придонесува и за големиот круг значења. Сепак застапеноста на *-лак* во примери со значителен број значења (занает или дејност, апстрактен поим, назив за конкретен предмет, лице, место и сл.) се објаснува пред сè со особеноста на турскиот јазик, односно неговите зборообразувачки закономерности, спрема кои *-лак* е застапена во примери кои обележуваат најразлични поими и предмети сврзани со основата. Показателен е во случајов зборот *yazlık* (< *yaz* 'лето') кој истапува со мошне широко општо значење: „все, что относится к лету, связано с летом, предназначено для лета; конкретные значения: 1. летний дом (дача), 2. летняя одежда, 3. плата за летнее помещение, 4. яровый; в. словосочетании *yazlık palto* 'летнее пальто' . . .[29]

---

[29] А. М. К о н о н о в, *Грамматика современного турецкого литературного языка*, Москва — Ленинград, 1956, стр. 108.

Главно сите значења што *-лак* ги има во турскиот јазик се, општо земено, застапени и во современиот македонски јазик и соседните словенски јазици, притоа не само во преземени примери туку и во аналогни образувања изведени од домашна основа. Воопшто во споменатите јазици *-лак* претставува мошне распространета наставка, но обемот на распространетоста кај одделните значења разбирливо доста варира.

Тргнувајќи од тоа дека кај претходните, т. е. разгледаните наставки, покрај примерите со значењето својство редовно се одбележуваат и примери со други, повеќе или помалку, слични значења кои го придружуваат основното значење или пак истапуваат одделно, истово може да се примени и кај наставката *-лак*. Во современиот македонски јазик, а тоа е случај и со соседните словенски јазици, *-лак* е застапена во примери со следниве почести значења: а) својство, б) состојба или дејство што произлегува од основата, в) звање, должност или функција, д) занает или занимање, д) награда за извршена работа, ѓ) апстрактен или конкретен поим, каде лексикализацијата најчесто преовладува. Овие значења, одделни или придружувачки, се застапени во примери со турска (странска) и домашна основа:

а) Својство или состојба што произлегува од основата. Образувањата со ова значење (странските од гледна точка на современиот македонски јазик имаат немотивирана основа) се изведуваат предимно од придавки и именки, на пример:

$а_1$) со странска основа: *азѓанлак* разг. < тур. *azgınlık* (< *azgın*) 'лудост, -орија, разузданост', *баксузлак* < тур. *baksuz, -lık*, *ербаплак* разг. < тур. *herbap, -lık* 'способен, -ост', *едепсазлак* разг. 'бесрамие, -ост', *сербезлак* < тур. serbez, -lık 'храбар, -ост', *ѓурсузлак*, *чапканлак* или *чапкунлак* < тур. *çapkın, çavkun* + *-lık*, *шеретлак* < тур. *işeret*; или: *достлак* < тур. *dost, -lık* 'пријател, -ство', *душманлак* < тур. *'duşman, -lik* 'непријател, -ство', *качаклак* < тур. *kaçak, -lık* 'разбојник, -штво', *измеќарлак* < тур. *hizmetkâr, -lık* 'измеќарство', *ортаклак* < тур. *ortak, -lık*, *пеливанлак* < тур. *pehlivan, -lık*, *пезевенлак* < тур. *pezevenk*; или: *будалалак* дијал. в. будалштилак, *маскаралак* < тур. *maskaralık*, *оварѓалак* или *офарѓалак* (< тур. *hovarda,- lık*), *фукаралак* < тур. *fukara, -lık* 'питач, -лак'; или: *арамилак* < тур. *harami, -lık*, *аџамилак* < тур. *acemi, -lik* 'неопитен; незрелост, неопитност', *комшилак* < тур. *komşu, -luk*, *батакчилак* < тур. *batakcı, -lık*, *ѓурбетчилак* 'печалбарство', *јанкесеџилак*, *кавгаџилак*, *касканџилак*, *комарџилак*, *рушветчилак*, *чорбаџилак*, *тавминџилак*; *мајмунлак* „в. мајмунство" Р, *мамурлак*, *марифетлак* разг., *раатлак* разг. < тур. *rahat, -lık*, *резилак* разг. < тур. *rezil, -lik* 'срамота', *сајѓилак* разг. < тур. *saygı, -lık* 'почит, уважение', *сефалак* арх. = *sefa* разг. 'весело настроние'; или: *колајлак* < тур. *kolay* „в. колај" Р, *пишманлак* арх. < тур. *pişman* адј. „1. каење; 2. откажување од договор, од намера; 3. надомест од оној што се откажал од договорот" Р, *чуруклак*

разг. < тур. *çuruk*; или: *дамазлак* (: тур. *damızlık*), *йислак* (: тур. *pislik*) и др.

a₂) Со домашна основа: *боīаūлак* „в. богатство" Р, *деūинлак* дијал. в. детинство, детство, *ерīенлак* (гр. ἐργένης + *-лак*), *свеūилак* „разг. в. светост" Р, *сиромашлак* арх. в. сиромаштија; или: *деверлак* „деверство, деверување" Р, *домаќинлак* „разг. в. домаќинство 1." Р, *јунаклак* „в. јунаштина" Р, *мајсūорлак* „в. мајсторство" Р; *īолемџилак* разг. в. големштина, *сūойанлак* „в. домаќинлак, домаќинство" Р, *јудалак* арх., *кучкалак* арх.; *вдовичлак* „арх. в. вдовство" Р; *йобедилак* арх. 'голема беда, неволја' Р; или: *завислак* (ИС, ВЛ) в. завист, *чеслак* арх. дијал. в. чест.

Во примерите *завислак*, *чеслак* арх. *-лак* всушност служи за засилување на неживата и слабоизразна наставка *-сū*. Со ваква функција, меѓутоа, *-лак* истапува и во извесен број примери на *-ија*, *-оūија*, *-шūија*, *-шūина*, каде со придавање на *-лак* се добиени сложените наставки *-илак*, *-оūилак*, *-шūилак*, кои се застапени предимно во примери со домашна основа. Кон ваквите образувања спаѓаат, на пример, следниве именки:

*-илак* < *-ија* и *-лак*: *йроклеūилак* „разг. в. проклетија" Р, *ūрīовилак* арх. (: тур. *tüccar-lık* 'трговец') < *ūрīовија* + *-лак*;

*-оūилак* (< *-оūија* *-лак*) : *īадоūилак* дијал. в. гадотија, *īнасоūилак* „разг. 1. в. гнасота; 2. покриените делови од човечкото тело" Р, *īрдоūилак* арх. = *īрдоūија*, *лошоūилак* „разг. в. лошотија" Р, *йросūоūилак* „разг. в. простотија" Р, *срамоūилак* „разг. в. срамота" Р;

*-шūилак* < *-шūија* или *-шūина* и *-лак*: *немашūилак* разг. в. немаштија, -штина, *йоīаншūилак* разг. и *йоīаншūина* „погано дело, гадост, подлост" Р, *сиромашūилак* разг. в. сиромаштија, *циīаншūилак* разг. „ситничава работа, скржавост, циганчење" Р;

*будалшūилак* „в. будалштина" Р, *īолемшūилак* „разг. в. големштина" Р, *īосйошūилак* „разг. в. господштина" Р, *īраѓаншūилак* разг. („Доста пак сака да го покаже *īраѓаншūилакоū*". СП, КЖ, I), *ѓаволшūилак* „разг. в. ѓаволија 1, ѓаволштина 1" Р, *ѓуйшūилак* „разг." Р, *маīаршūилак* „в. магарштина" Р, *македоншūилак* (СП, КЖ), *мудрошūилак* („Ашколсун, бре мајсторе, беа му рекле, на *мудрошūилакоū* што го измудри ти". МЦ, СбНУ, XI), *човешūилак* „разг. в. човештина" Р, и др.

Распространетоста на примерите со ова значење во современиот јазик е очигледна, но поголемиот дел од приведените именки ја имаат ознаката арх., разг. или дијал., при што Речникот најчесто упатува на домашен синоним или домашна наставка (*-сūво*, *-ија* и сл.). Дел од ваквите образувања се повеќе или помалку на изумирање, кое се објаснува главно со промените во социјално-политичкиот живот (сп. *качаклак*, *баūакчилак*, *īурбеūчилак*, *јанкесеџилак* и др.). Останатите примери сепак сè уште претставуваат дел од разговорната лексика. За

продуктивноста на *-лак* со ова значење зборуваат сами по себе како примерите со домашна основа така и споменатите деривативни наставки (кои сепак не придобиле голема распространетост). Паѓа в очи, меѓутоа, дека за *-лак* тука и, повеќе или помалку, во другите значења се сврзува посебна нијанса во значењето — народна обоеност, ироничност и сл., која во литературниот јазик сè повеќе наоѓа примена.

б) Дејство или состојба што произлегува од основата. Ова значење има сличности и допирни точки со разгледаното значење (својство), кое секако се должи на тоа што опфаќа главно ист или сличен тип примери, кои исто така се изведуваат од именска основа. Оттука доаѓа секако околноста што извесни примери можат да се однесуваат како кон првото така и кон ова значење или пак истапуваат со обете значења. Со оглед на тоа дека значењето својство и дејство во образувања со другите наставки се обично строго разграничени во поглед на образувањето, т. е. првите се изведуваат од придавска и именска основа, а вторите од глаголска основа, и оваа особеност кај именките на *-лак* треба да се земе за одлика на турскиот јазик, која преку преземените примери се затврдила во нашиот и соседните словенски јазици. Меѓу почестите образувања од овој вид спаѓаат, на пример, следниве именки:

*аѓалак* арх. „1. агување; господство; 2. имот на агата" Р, *ајдуклак* арх. 'ајдуштво, ајдукување', *ајљазлак* разг. 'ајљазување', *бекарлак* '1. бекарство (ергенство); 2. ергенување', *ѓурбетлак* „печалбарење, печалба, в. гурбетчиство" Р, *дембелак* „в. дебелување, дембелство", Р, *измекарлак* арх. 'измекарување; измекарство', *инаетчилак* разг. 'инаетење, инает', *каршилак* разг. „1 одговор; 2. градник од домашно платно; 3. раб на платно" Р, *комарџилак* разг. „коцкање, коцка" Р, *комитлак* или *комитаџилак* разг. '1. комитаџиство; 2. комитување; 3. период од комитската дејност', *пазарлак* разг. '1. пазарење, купопродажба; 2. фиг. погаѓање' Р, *пантаџилак* „арх. дијал. играње карти, картање" Р 'коцкање', *самсарлак* „разг. 1. водење на самсарска работа; 2. она што му се плаќа на самсарот" Р, *чираклак* 'учење на занает како чирак, чиракување', *шаитлак* арх. 'сведочење'.

Од вакви примери *-лак* со истово значење минала и на извесен број именки со домашна или друга основа:

*апашлак* разг. арх. 'апашување, апаштво', *војниклак* разг. '1. војникување; 2. воена служба', *гослак* дијал. 'гостење' („... и навистина овој *гослак* долго ќе се памети". ЈЛ, П), *дупачлак* „разг. в. дупачка 2" Р, *кметлак* арх. 'кметство; кметување', *наводаџилак* или *стројниклак* арх. 'стројникување, стројништво', *созбирлък* (МЦ, СбНУ).

Во споредба со првото, ова значење очигледно има послаба распространетост, кое се должи на тоа што е необично за овој тип образувања, т. е. типично е за примери со глаголска, а не со именска основа.

в) Звање, должност или функција. Независно од изделувањето на ова значење во одделно значење, кое во турскиот и словенските јазици не оди по ист пат, близоста со првите две значења е очигледна. Имено, ова значење обично го придружува првото или второто значење на *-лак*. Од друга страна, како што одбележивме кај *yazlık* (в. стр. 52), покрај овие значења (или некое од нив), за извесни примери е сврзана и друг вид конкретизација односно лексикализација. Тука спаѓаат предимно следниве примери:

*аскерлак* арх. (<тур. *askerlık*), спрема кој се образувани *солдатлак* и *војниклак* '1. војникување; 2. војничка должност или служба', *аџилак* < тур. *hacılık* '1. аџиство; 2. аџиско звање; 3. крај што го посетуваат аџиите' („... дека си дошол од *аџилак*". МЦ, СбНУ), *беглак* '1. бегување; 2. беговско звање или функција; 3. „државен или беговски имот" Р, *валилак* истор. '1. валиско звање; 2. подрачје со кое управува даден валија', *кадилак* истор. '1. звање на кадија; 2. судска околија', *мудурлак* истор. '1. мудурско звање; 2. подрачје управувано од мудур („... чини абер ако забележиш нешто во твојот *мудурлук*". СП, ТП), *пашалак* истор. '1. звање на паша; 2. „спокоен", слободен живот (*ергенлак — пашалак*); 3. област повелана од паша' Р, *спаилак*' „1. достоинство и должност на спаија (<тур. *spahi*); 2. голем посед, имот владеан од спаија" Р; 3. данок што се плаќал на спаијата („Сукаловите 'ржи во Кула се прикажани, та затоа тие секоја година врзуваат најголеми снопови, и затоа даваат најмногу *спаилак*". СП, КЖ).

Приведените и ним слични примери најчесто ја носат ознаката *истор.* или *арх.*, така што постепено излегуваат од употреба, но одделни автори ги исползуваат како стилско средство.

д) Занает или занимање. И покрај близоста со првите две значења, тука треба исто така да се тргнува од споменатата особеност на *-лак* во турскиот јазик (сп. *yazlık*), според која со оваа наставка може да се обележат најразлични поими сврзани со основата. Дека ова значење не е поврзано со првите две, се потврдува, меѓу другото, од тоа што нема придружувачки карактер, т. е. обично истапува без првото или второто значење. Како почести образувања се среќаваат, на пример, следниве именки:

*абаџилак* арх. < тур. *abacılık* 'абаџиски занает, абаџиство', *арабаџилак*, *бавчалак* (< *bahçe*, *-lık*) „1. в. бавчанџилак; 2. градинарски производи" Р, *баздригանлак* арх. 'трговија со текстил; 2. текстилна стока' Р, *бакаллак* '1. бакалство; 2. бакалска стока', *берберлак* „в. берберство" Р, *бозаџилак*, *бојаџилак*, *гајтанџилак* „арх. производство на гајтан" Р, *гемиџилак* арх., *дограмаџилак* „арх. столарски занает, работа" Р, *дунѓерлак* „арх. дрводелство", *екимлак* арх. < тур. *hekim*, *-lik* 'лекарска професија', *казанџилак* 'казанџиство', *касаплак* арх., *кондураџилак* „разг. в. чевларство" Р, *кираџилак* „в. кираџиство" Р, *кујунџилак*, *мутавџилак*, *пајтон-*

*џилак* разг., *йайуџилак* арх. „папуџиски занает, работа" Р, *сарачлак* арх., *сарафлак* „занимање на сараф" Р, *шабаклак* „работа, занимање на табак" Р, *шерзилак* „арх. терзиска, шијачка, кројачка работа" Р, *ќаШийлак* арх. тур. *kâtip*, *-lık* 'писарство' („Не знам што му нашле некоја грешка и беа го истерале од *ќаШийлакоШ*". МЦ, СбНУ), *ќебайчилак*, *ќурчилак* „ќурчиски занает" Р (но сп. и *кожуварсШво*, *крзнарсШво*), *фурнаџилак* разг., *чифчилак* арх. „в. чифчиство" Р, *шамиџилак* арх. и др., спрема кои се образувани и именки со домашна основа: *бабичлак* арх. *акушерсШво*, *ґоведарлак* „разг. в. говедарство" Р, *овчарлак* „разг. в. овчарство" Р, *ґрнчарлак*, *даскалак* „разг. учителување, учителство" Р, *докШорлак* „разг. лекарски позив" Р, *инжинерлак* (ЈЛ, П), *крчмаџилак* (ИС, ВЛ), *ловџилак* „в. ловџиство" Р, *мајсШорлак* „в. мајсторство" Р, *йадарлак* „разг. занимање на падар" Р, *йисарлак* „разг. в. писарство" Р, *йисаШеллак* „ирон. разг. в. писателство" Р, *йиШачлак* „разг. занимање на питач" Р, *рибарлак* „разг. в. рибарство" Р, *содаџилак* разг., *Шрґовилак* разг. (: тур. *tüccarlık*), *црноборсаџилак* (КЧ, Р).

Поголемиот дел од приведените примери претставуваат занаети кои се на изумирање или придобиле нова содржина (сп. *екимлак*, *ќаШийлак*; *ќурчилак* и др.) и затоа со право ја носат ознаката *арх.* или *разґ.* Во поглед на значењето, *-лак* тука одговара на наставката *-сШво* која сè повеќе ја потиснува и поради тоа Речникот речиси редовно упатува на неа. Примерите со домашна основа секако зборуваат за продуктивноста на *-лак* со ова значење, но со нијансата фамилијарност или ироничност (*даскалак*, *инжинерлак*, *йисаШеллак* и сл.):

д) Н а г р а д а з а и з в р ш е н а р а б о т а:

*ајлак* (< тур. *ay*, *-lık* 'месечна плата') арх. „плата" Р, *амаллак* '1. амалско занимање; 2. награда за амалска услуга', *баждарлак* „в. баждар 1" Р, *дервенлак* „арх. такса за минување низ дервен" Р, *ѓунделак* „арх. надница", *самсарлак* разг. „1. водење на самсарска работа; 2. она што му се плаќа на самсарот за неговото посредство" Р; спрема кои е образувано и *чувачлак* („... акот од *чувачлакоШ* на соленицата". ИС, ВЛ).

Ова значење е секако едно од најслабо застапените значења на *-лак*, така што примери од типот *чувачлак* претставуваат реткост.

ѓ) М е с т о с в р з а н о с о о с н о в а т а[30].

е) К о н к р е т е н п р е д м е т, п о и м и др. Примерите од овој вид или се совпаднуваат со основата или пак обележуваат предмет кој има некаква врска со основата (сп. *yazlık*, стр. 52). Лексикализацијата на значењето тука е полна, на пример:

---

[30] За примерите со ова значење в. *Nomina loci in der mazedon. Sprache*, Zeitschr. für Balkanologie, B. IX.

*амамлак* (< тур. *hamam*) арх. „домашна бања" Р, *арчлак* тур. *harç* „в. арч" Р, *мезелак* 'мезе', *џиѓерлак* разг.; или: *бакарлак* 'бакарни садови', *бурунлак* (< тур. *burun* 'нос') дијал. 'огламник за теле', *башлак* (< тур. *baş* 'глава') 'огламник' Р, *бовчалак* (< тур. *bohçelık*), *јакалак* „в. грлушник" Р, *јорѓанлак* „лицето на јорганот" Р, *миндерлак*, *софралак* = *софра*, *-лак* арх. 'платно што се става под трпеза', *учкурлак* „пораб што се става на гаќи или чакшири низ кој се провлекува учкур" Р, *фишеклак* „кожена торбичка за чување фишеци" Р, *фустанлак* (тур. *fistan* < гр. φουστάνι) „разг. материјал за женска облека" Р, *џамлак* разг. „1. витрина; 2. рам за стакло на прозорци" Р и др.

Забелешките во однос на примерите со значењата од *а — е* во голема мера ги опфаќаат и последниве образувања. Така, повеќето од нив ја имаат исто така ознаката арх., разг. или дијал., кое само по себе укажува на општата тенденција кон нивното потиснување или заменување со синоними. Во ретки примери со домашна основа спаѓаат именките *мъдалак* дијал. '*testiculis*' и *пијалак*, која има глаголска основа и која по сѐ изгледа е образувана спрема *мезелак*.

Од сето изнесено за наставката *-лак* се гледа дека е застапена во образувања со повеќе значења, чиешто изделување е во голема мера одлика на турскиот јазик, од кој или преку кој се затврдени во нашиот и соседните словенски јазици. Од посочените значења најраспространети се првото (значењето својство) и третото (занает или занимање) при кои *-лак* минала и на значителен број примери со домашна основа. Посебно одбележување меѓу именките на *-лак* секако бараат и оние со значењето д е ј с т в о, кое во примери со именска основа е необично и затоа може да се земе како одлика на турскиот јазик. Од друга страна, новост или особеност на *-лак* претставува развивањето на фамилијарност, иронична обоеност, кое во турскиот јазик наполно отсуствува, а во македонскиот и соседните словенски јазици најјасно е изразена во понови образувања. Така, независно од тоа што ред примери се подзаборавени или наполно потиснати од употреба, со оваа нијанса *-лак* во современиот, пред сѐ литературниот јазик се исползува како стилско средство, поради што одново се здобива со продуктивни можности.

## Н а с т а в к а т а *-изам* (фр. *-isme*, герм. *-ismus*)

Самата наставка *-изам*, како и најголем дел од примерите, е преземена од западноевропските јазици, најчесто од францускиот (*-isme*) и германскиот јазик (*-ismus*), во кои од своја страна е затврдена преку заемки од латинскиот јазик (*-ismus*). Дел од овие европеизми кај нас се затврдени предимно со посредството на соседните словенски јазици, пред сѐ српскохрватскиот јазик (сп. рус. *-изм*, буг. *-изъм*, схрв. *-изам*, слов. *-izem*, чеш. и пол. *-ismus*). При самото изведување на овој тип именки треба секако да се тргнува не од овој или оној современ словенски јазик туку од спомenатите изворни јазици од кои се преземени. Главно

ист е случајот и со значењата на *-изам*, каде исто така тргнуваме од оние во изворниот јазик, макар што одделни секундарни значења или нијанси во значењето кај извесни примери се неизбежни и сосем нормални.

Во споменатите изворни јазици именките од овој вид обично се изведуваат од придавска и именска основа. Заедно со дадената именка, како што одбележавме, најчесто е преземено и значењето односно значењата што ги има во изворниот јазик. За основно кај именките на *-изам* може да се земе значењето с в о ј с т в о, што е, впрочем, најчеста појава кај образувања со ваква основа и кое, од своја страна, лесно минува во а п с т р а к т е н п о и м или друг вид к о н к р е т и з а ц и ј а (термин и сл.). Во однос на значењето, именките на *-изам* најблиску стојат до оние на *-ост*, *-ство*, кое секако се потврдува како од напоредната употреба со последниве така и од примери кои претставуваат калки (сп.: *педантизам* и *педантност*, *аматеризам* и *аматерство*, *пуританизам* в. пуританство; или *сомнабулизам* и *месечарство*). Преку споменатото основно значење се развиле повеќе подзначења и сл., кои честопати истапуваат одделно или независно од основното значење (својство). Како почести или потипични кај образувањата на *-изам* се застапени предимно следниве значења и подзначења односно нијанси: а) с в о ј с т в о — главно или основно значење; б) религиозно или филозофско гледање на светот и сл.; в) општествено или политичко движење, вид спорт и сл.; г) правец во науката, уметноста, литературата и д) поими или термини од разни области на науката, техниката, културата. За илустрација можат да се приведат, на пример, следниве образувања, кои се обично застапени и во другите словенски јазици, се разбира, со посредство на споменатите западноевропски јазици:

а) З н а ч е њ е т о с в о ј с т в о. Ова значење, кое е основно ка овој тип образувања, во ред примери е придружено од некое или некои од споменатите секундарни значења. Со или без придружба на секундарно значење, ваму спаѓаат, меѓу другите, следниве образувања:

*алтруизам* 'алтруистичност', *интернационализам* и *интернационалност*, *конзервативизам* и *конзервативност*, *неутрализам* и *неутралност*, *објективизам* и *објективност*, *примитивизам* и *примитивност*, *риґоризам* „в. ригорозност" Р, *субјективизам* „1. субјективност; 2. филоз. правец што ја одречува објективната стварност" Р, *траґизам* 'трагичност; безизлезна ситуација'; или: *аматеризам* 'аматерство', *вандализам* 'вандалство, -штина, дивјаштво', *варваризам* '1. варварство, дивјаштво; 2. туѓ збор или израз' Р, *деспотизам* и *деспотство*, *дилетантизам* и *дилетанство*; или: *авантуризам* 'авантура', *тероризам* 'терор; вршење терор', *утопизам* и *утопија*; или: *антаґонизам* 'супротност', *вербализам* 'празнословје', *еґоизам* 'себичност, саможивост', *канибализам* 'дивјаштво', *кретенизам* (фр. *cretainisme* : *cretain*) '1. слабоумност, тапост; 2. med. вид заболување што предизвикува заостанување во душевниот развој', *паразитизам* 'готованство, живеење за туѓа сметка', *сомнамбулизам* 'месечарство', *схематизам* „склоност кон упростеност, склоност да се мисли по готови схеми" Р, *хероизам* „јунаштво,

смелост за големи подвизи; јуначко дело" Р; или: *кариеризам* „стремеж кон напредување со користољубива цел" Р, *опскурантизам* „мракобесие, непријателски однос кон просветата" Р, *опортунизам* „1. прилагодување кон условите во моментот, беспринципиелност; 2. во работн. движење прилагодување и потчинување на класните интереси на пролетаријатот на интересите на буржоазијата" Р, *ориентализам* „својства и појави карактеристични за народите од Ориентот", *практицизам* „претпочитување на практична дејност, а заменување на теоријата; смисла за моментните потреби" Р, *провинцијализам* '1. својства на жителите од провинцијата; ограниченост на културни и други интереси; 2. дијалектен збор или израз" Р, *традиционализам* 'верување во традицијата; поддржување на традицијата" Р, *шовинизам* 'претеран национализам'.

Во одделни, главно изолирани, примери меѓу *-isme* и *-tée* односно домашната наставка *-ост* или *-ство* е извршен еден вид диференцијација на значењето (сп. *nationalisme* и *nationalitée* или *национализам* : *националност*, *релативизам* : *релативност*, *фатализам* : *фаталност*, *хуманизам* : *хуманост*).

б) Религиозно или филозофско гледање на светот, учење или правец во филозофијата или идеологијата:

(*а*)*теизам*, *монотеизам*, *пантеизам*, *политеизам*, *космополитизам*, *месијанизам*, *мистицизам*, *спиритизам*, *скептицизам*, *тотемизам*, *фатализам*, *фетишизам*, *фидеизам*; *католицизам*, *калвинизам*, *протестантизам* и *протестантство* (но *православие*, *-је*, *муслиманство*); или: *дуализам*, *еклектизам*, *критицизам*, *нихилизам*, *оптимизам*, *песимизам*, *рационализам*, *релативизам*, *стоицизам*, *агностицизам*; или: *материјализам*, *комунизам*, *ленинизам*, *сталинизам* и др.

в) Општествен строј, општествено или политичко движење:

*феудализам*, *капитализам*, *колонијализам*, *империјализам*, *социјализам*; или: *апсолутизам*, *иредентизам*, *конституционализам*, *клерикализам*, *милитаризам*, *нацизам*, (*анти*)*семитизам*, (*анти*)*фашизам*, *парламентаризам*, *пацифизам*, *реваншизам*, *реформизам*, *ревизионизам*, *радикализам*, *ројализам*, *сецесионизам*, *социјал-демократизам*, *федерализам*, *хитлеризам*, *ционизам*; или: *антиалкохолизам*, *антиколонијализам*, *прохибиционизам*, *синдикализам*, *феминизам* и др.

г) Правец или гранка во науката, уметноста, литература, спортот:

*дарвинизам*, *хипнотизам* '1. вид наука; 2. хипноза', *класицизам*, *хуманизам*, *романтизам*, *сентиментализам*, *натурализам*, *реализам*, *структурализам*, *формализам*, *футуризам*, *кубизам*, *ждановизам*; или: *автомобилизам*, *велосипедизам*, *фудбализам* и др.

д) Поими или термини од разни области на науката, техниката, културата:

*априоризам* (< *à priori*), *лаконизам*, *силогизам* „логичен заклучок што се изведува од две или повеќе претпоставки" Р, *синхронизам* „точно временско совпаѓање на две или повеќе појави. . ." Р, *полиморфизам*, *софизам*; или: *организам*, *галванизам*, *магнетизам*; *механизам*; или: *ревматизам*, *рецидивизам*; *вокализам*, *консонантизам*; или: *вулгаризам*, *архаизам*, *неологизам*, *германизам*, *грцизам*, *македонизам* '1. истор. мак. национална ствар; 2. мак. јаз. елемент', *русизам*, *србизам*, *турцизам*; или: *монархизам*, *снобизам*, *догматизам* и др.

Од изнесеното се гледа дека именките на *-изам*, како со основното така и со повеќето секундарни значења, имаат значителна распространетост. Во поглед на значењето, *-изам* главно одговара на домашните наставки *-ост*, *-ство* и *-ина*, но замена или напоредна употреба е можна главно во одделни примери. Од друга страна, паѓа в очи дека најголем дел од приведените и ним слични примери всушност претставуваат заемки од западноевропските јазици, така што влегуваат во именките познати под името „европеизми". Минувањето на *-изам* на примери со словенска основа е доста ретко. Таков е случајот главно со именки од типот *врховизам*, *царизам*, *ленинизам*, *србизам* и сл. Сепак, независно од оваа околност, *-изам* претставува не само доста распространета наставка туку се среќава и во нови образувања (сп. *ждановизам*, *титовизам* и сл.), што значи дека (предимно со последново значење) крие во себе и извесни продуктивни можности.

### Наставките *-ажа* (<фр. *-age*) и *-ура* (<лат. *-ura*)

Покрај разгледаните и ним слични примери на *-изам*, во извесен број заемки „европеизми" со значењето својство или апстрактен и конкретен поим истапуваат и наставките *-ажа* и *-ура*. Во изворниот јазик примерите со овие наставки имаат придавско-именско и глаголско потекло, но нивната основа од гледна точка на современите слов. јазици е наполно немотивирана. Како за *-ажа* така и за *-ура* е притоа карактеристично дека се застапени само во примери кои имаат странска (западноевропска) основа, сп.: *арбитража*, *патронажа*; *апанажа*,

*іаража*; или: *адвокатура, ӣрофесура, кандидатура*; *номенклатура, клавијатура* и др.

* * *

Прегледот на именките со значењето својство или апстрактен поим дава да се изведат повеќе заклучоци. Од него се гледа, пред сè, дека главна маса меѓу именките од овој вид претставуваат суфиксните образувања со продуктивна наставка, кои од бессуфиксните и оние со нежива наставка се разликуваат и по тоа што обично истапуваат со подзначења, различен вид конкретизација и сл. Меѓу продуктивните наставки, од своја страна, се изделуваат домашни или наследени од постариот период, кои се обично застапени со еден или повеќе деривати, и преземени (странски) наставки. Покрај образувањата со наставката *-ија*, која во својство на наставка се затврдила уште во старословенскиот јазик, кон преземените спаѓаат *-лак*, како и наставките *-изам*, *-ажа* и *-ура*, кои се, меѓутоа, застапени главно во примери со странска основа.

Во поглед на основното значење (својство или апстрактен поим), кај разгледаните наставки се забележуваат извесни совпаднувања и сличности, кое секако се потврдува и од напоредната употреба или заменувањето меѓу нив. Сепак речиси секоја од нив се карактеризира со ваков или онаков степен на апстрактност, со извесна нијанса во значењето својство и, се разбира, со своите секундарни значења или конкретизација. Употребата на оваа или онаа наставка од овој вид, а заедно со тоа и нејзината фреквенција и продуктивност, зависи главно од тоа каква нијанса на значењето својство или друго подзначење е посреде, што значи дека во случајов имаме работа со доста разработена спецификација, повеќе или помалку, кај секоја од разгледаните наставки. Општо земено, со особена распространетост се изделуваат пред сè наставките *-ина*, *-ост* и *-ство*. Доста распространета и продуктивна е исто така и наставката *-отија*, која е типична пред сè за разговорниот јазик, од кој, меѓутоа, сè повеќе се затврдува и во литературниот јазик, притоа предимно за сметка на наставката *-ота*.

## СКРАТЕНИЦИ

Б, ГД ........... Белиќ, Галички дијалекат
БК, Лозје ......... Блаже Конески, Лозје
БМ .............. Браќа Миладинови
ДМ, М ........... Димитар Миладинов, Молитвеник
БП,И ........... Бранко Пендовски, Игра
ЖЧ, НП ........... Живко Чинго, Нова Пасквелија
ИС, ВЛ ........... Илија Слањштанец, Времиња и луѓе
ЈБ, ЛП ........... Јован Бошковски, Луѓе и птици
ЈЛ, П ............. Јордан Леов, Побратими
КП, СЗП ....... Кирил Пејчиновиќ, Слово за празниците
ЈК, РПН........... Јоаким Крчовски, Различна поучителна наставленија
КЧ, Р ............. Коле Чашуле, Раскази

| | |
|---|---|
| MJ ................ | Македонски јазик |
| ММ, Д ........... | Матеја Матевски, Дождови |
| М, СбНУ ......... | Матов, Сборник на народни умотворенија |
| МЦ, СбНУ ........ | Марко Цепенков, Сборник на народни умотворенија |
| МЛ ................ | Младенов Стефан, Етимологически речник на бълг. език |
| НМ ................ | Нова Македонија |
| Р, Речник ......... | Речник на македонскиот јазик |
| СД, ВП ........... | Симон Дракул, Витли во поројот |
| СП, КЖ ......... | Стале Попов, Крпен живот |
| СП, ОП .......... | Стале Попов, Опасна печалба |
| СП, ТП ........... | Стале Попов, Толе Паша |
| ТМ, СП ........... | Томе Момировски, Стреи и песоци |
| ТЕ, СбНУ .......... | Томе Ецов, Сборник на народни умотворенија |
| ЦМ, Л ........... | Цветко Мартиновски, Луњинци |
| Ф, ЭС ............. | Фасмер, М., Этимологический словарь русского языка |
| X .................. | Хоризонт |

ПРЕГЛЕД НА ИМЕНКИТЕ
СО ЗНАЧЕЊЕТО *СВОЈСТВО ИЛИ АПСТРАКТЕН ПОИМ*

А) Бессуфиксни образувања и образувања со неживи наставки ............. стр. 2
Б) Суфиксни образувања ............................................... 3
Наставката *-ија* и дериватите *-арија*, *-(о)сија* и *-шūија* ..................... 4
Наставката *-ие* или *-је* ............................................... 8
Наставката *-ило* ............................................... 11
Наставката *-ина* ............................................... 12
Наставката *-осū* ............................................... 20
Наставката *-сūво* и дериватот *-шūво* ............................... 32
Наставките *-оūа* и *-оќа* ............................................... 43
Наставката *-оūија* ............................................... 47
Наставката *-ища* ............................................... 51
Наставката *-лак* и дериватите *-оūилак* и *-шūилак* ........................ 52
Наставката *-изам* ............................................... 58
Наставките *-ажа* и *-ура* ............................................... 61

Борис МАРКОВ

## СУЩЕСТВИТЕЛЬНЫЕ, ОБОЗНАЧАЮЩИЕ ПРИЗНАК ИЛИ ОТВЛЕЧЕННОЕ ПОНЯТИЕ В СОВРЕМЕННОМ МАКЕДОНСКОМ ЯЗЫКЕ

(Р е з ю м е)

В отдельных грамматиках и других лингвистических трудах существительные этого типа известны под названием имена существительные, обозначающие отвлеченные понятия. Ввиду того что в статье охвачены главным образом отыменные существительные, более подходящим для них является также употребляющийся термин n o m i n a

e s s e n d i. У существительных с такой основой исходным или основным считается значение признака, которое все же в ряде случаев переходит в другие, второстепенные значения или просто конкретизируется. Связь между последними значениями и основньм значением варьируется не только в зависимости от отдельных суффиксов, но очень часто и внутри имен существительных одного и того же суффикса. Существительные с основным значением „признак предмета" или „отвлеченное понятие" классифицируются нами на две основные группы: А) бессуффиксные образования и Б) суффиксальные образования, которые в свою очередь распадаются на образования с непродуктивными и продуктивными суффиксами. В качестве непродуктивных суффиксов выступают *-оба*, *-да*, *-ја*, а продуктивными, но с неодинаковой распространенностью, являются *-ија*, *-ие* или *-је*, *-ило*, *-ина*, *-ост*, *-ота*, *-о́ка*, *-оћија*, *-ство*, *-ица* и более нового (иностранного) происхождения *-лак*, *-изам*, *-аж*, *-ура*.

Среди последних суффиксов, служащих главным средством образования имен существительных с отвлеченным значением, своей распространенностью больше всего выделяются суффиксы *-ина*, *-ост* и *-ство*. Значительной распространенностью характеризуется также суффикс *-оћија*, который, однако, типичен преимущественно для разговорного языка. В статье отмечается, что в ряде случаев значение отдельных суффиксов совпадает или является очень близким, вследствие чего не редки случаи их смешения или параллельного употребления. Все же, несмотря на случаи смешения, каждый из упомянутых суффиксов характеризуется, в большей или меньшей степени, специфическим оттенком значения.

Бистрица МИРКУЛОВСКА

# РЕАЛИЗАЦИЈА НА ПЕТОСТОПЕН ЖЕНСКИ ЈАМБ ВО ПОЕТСКИ ПРЕВОД ОД СЛОВЕНЕЧКИ НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

1. Поетска творба во класичен стих од поетот бара реализација на теоретски определени шеми. Меѓутоа, поетот не создава шеми, туку живи, полноцени творби, што во себе носат порака. Колку што е посложена архитектониката на поетската градба (терцина, октава, сонет, сонетен венец), колку што е посуптилна пораката, толку почесто доаѓа во прашање реализацијата на теоретски определените норми. Таа е зависно поврзана и со можностите што ги дава конкретниот јазичен систем, а посебно — прозодискиот систем.

2. Поетот-преведувач е поставен пред уште посложена задача: формално и содржински да ја предаде пораката од оригиналот, служејќи се со елементи од друг јазичен систем. Во поетскиот превод версификаторските шеми на различен начин се копираат и приспособуваат според карактеристиките на јазичните системи[1], зашто преводната техника е усмерена кон постигање на максимална сличност со оригиналот, па дури и да се движи на релација помеѓу јазици со различни прозодиски системи и суштествени разлики на морфо-синтаксично ниво.

3. За развојот на словенечката поезија и градење на сопствена версификација пресудна улога им припаѓа на теоретичарот Матија Чоп и поетот Франце Прешерн, кој „се обиде во сите версификаторски форми."[2]

Прешерн крајно совесно се занимавал со прашањата од подрачјето на метриката, зашто, како и сите големи поети, бил свесен дека метрумот и ритамот се суштествено и неразделно сврзани со поетската содржина. Низ крајно совесна и макотрпна работа тој ја обликувал и усовршувал сопствената форма

[1] Karel Horálek, O překládání veršů, Příspěvky k teorii překladu, Universita Karlova v Praze.

[2] A. V. Isačenko, Slovenski verzi, Ljubljana, 1939, стр. 14—17.

и сопствениот стих, што всушност претставуваат фундамент врз кој се гради и развива словенечката поезија: сите натамошни генерации се учеле од Прешерна.

4. Според анализата на Исаченко, во словенечкиот јазик најфреквентни се двосложни зборови од типот žêna —трохејски — 52,6%, и амфибрахијски од типот ljubézen — 17%, додека јамбски зборови од типот, slovó се застапени само со 2,8%. Покрај оваа констатација, споредувајќи со фреквенцијата во проза и поезија (кај Симон Јенко), утврдува дека 10% од фондот употребен во проза нема можност да се употреби во поезија. Исаченко констатира дека словенечкиот јазик *природно му се спротивставува на јамбот*, но тоа не му пречело на Франце Прешерн една третина од стиховите да испее токму во петостопен женски јамб; зашто јамбскиот стих не се гради само од јамбски зборови, туку неговата реализација зависи од подборот што ќе го направи поетот и како ќе ги распредели јазичните елементи.

5. Македонскиот прозодиски систем (експираторен третосложен акцент) дава можности за трохејски зборови од типот — *вóда*, дактилски зборови од типот *плáнина;* јамбски може да се само туѓи зборови со сопствен акцент од типот — *поéт, сонéт*, што најчесто се адаптираат кон македонскиот акцентски систем — *пóет, сóнет*. Јамбова стапка обезбедува четирисложен збор од типот — *водéница*, но повлекува нереализиран иктус во втора стапка (пирих) —V—/VV. Докрај издржана шема на јамбски стих во македонскиот јазик би барал нарушувања во акцентскиот систем. „Нарушувањата на акцентот се прават поради стремеж да се одржи основна ритмичка шема — кога се сака да се даде песна докрај издржана во тонска метрика — која инаку во својот чист вид не ѝ одговара на природата на нашиот акцентски систем, а поготово тоа станува кога се сака да се постигне чист јамб, еден метар, што најмалку произлегува од обичното звучење на нашата литературна реч."[3]

6. Македонската уметничка поезија се развила врз традициите од народната поезија — што е доследно силабична. Меѓутоа, јазичниот систем — и покрај строго нормираниот акцентски систем — е доволно еластичен и дава можности да се реализира силабо-тонска версификација.[4] Можностите се потенцирани и доразвиени под влијание на уметнички поезии со кои македонските поети доаѓале во контакт. Целесообразно реализирање на туѓи метрички шеми императивно се поставува преку поетскиот превод на врвните постигања во класичната поезија. Стремежот да се постигне полноцен поетски превод има голем удел во развојот на силабо-тонската версификација, за-

[3] Блаже Конески, Граматика. . . , Скопје, 1966, стр. 129.

[4] Ѓорѓи Сталев, Македонскиот верс, Скопје, 1970, стр. 157—289.

што сите македонски поети, откако е нормиран македонскиот литературен јазик, повремено, а и континуирано, се занимаваат со поетско преведување. Ова се наметнува од барањето: постигањата од поетските светови да се доближат до македонскиот читател, зашто без преводната дејност не може да се зборува за комплетна култура на еден народ.

Што се однесува до словенечката поезија показателите укажуваат дека најмногу е преведуван класичниот стих — особено Франце Прешерн (вкупно 2090 стиха или приближно 1/5 од преведените стихови од словенечката поезија), и тоа најчесто петотостопен женски јамб. Ваквиот голем интерес за поезијата на Франце Прешерн е нормална, зашто таа претставува норма во новата словенечка поезија, еманципирано зачекорување во сферите на европската култура и трајна афирмација на словенечкиот литературен јазик.

7. Предметот на анализата е Прешерновиот петостопен женски јамб (од 4403 стиха 1540 се испејани во тој метар) при пренесувањето во македонскиот јазик. Тука се опфатени сонетите „Сонетниот венец" и поемата „Крштевање кај Савица". Ова е солиден материјал низ кој може да се проследи реализацијата на петостопниот женски јамб со елементите од македонскиот јазичен систем, како и проблемите што се сврзани со поетското преведување на творбите, испеани по оваа метричка шема. Показателите добиени со синтезата се мошне интересни, зашто анализата се движи низ двата препеви на „Сонетен венец"[5] и препевот „Крштевање кај Савица"[6], создадени во различни временски периоди и се резултат на индивидуален труд.

8. Шемата на петостопен женски јамб теоретски има ваков вид: V—/V—/V—/V—/V—/, што значи во секој стих предвидува пет иктуси. Меѓутоа, според анализата на Исаченко[7], реализацијата на иктусите кај Прешерна е како што следува:

| Иктус | I | II | III | IV | V |
|---|---|---|---|---|---|
| „Сонетен венец" | 85% | 80% | 72% | 62% | 100% |
| „Крштевање кај Савица" | 83% | 77% | 75% | 68% | 100% |

Показателите изразени во дијаграми даваат ваква крива:[7a]

[5] „Сонетен венец", Скопје, 1954, препев Г. Сталев со паралелен оригинален текст. „Млада литература" 1956, поетски превод Гане Тодоровски; истиот превод во „Одбрани песни" 1959 год. и II дополнето издание во 1962 год. „Песни" Ф. Прешерн 1965 год.

[6] „Крштевање кај Савица" во „Песни", 1965 год., во превод од Бистрица Миркуловска; „Увод" во „Словенечка поезија. Антологија", „Мисла", Скопје, 1970 год.

[7] A. V. Isačenko, Slovenski verzi, Ljubljana, 1939, стр. 40.

[7a] Ibidem.




„Сонетен венец"




„Крштевање кај Савица"

Овие дијаграми се карактеристични за Прешерновиот петостопен женски јамб:

— кулминативните точки на стихот се во почетната и во крајната стапка, односно, во првиот и петтиот иктус;

— константна, стопроцентна реализација е во петтиот иктус, а тоа е норма во словенечката метрика за стихови со женска рима;

— најниска точка е четвртиот иктус;

— ритамот посегнува во содржината на стихот така што основната поента на поракатa е во кулминативните позиции —

Ti si življenja moj'ga *magistrale*
или — *Vse misli* zvirajo z *ljubezni ene*

Исаченко констатира дека во „Крштевање кај Савица" постои извесна слобода и ритмичка разнообразност, што ја одделува оваа творба од останалите Прешернови творби. Едно од суштествените средства за обезбедување на ритмот — нагласувањето на неиктични слогови — се среќава и во овие две творби. Исто така, постои очигледна тенденција во анакрузата да се поставaт претежно еднoсложни, неакцентирани зборови. Кај Прешерн во првата стапка се бележи 18% отстапување, иако употребува двосложни зборови со преместен акцент врз ултимата, како и ненагласена анакруза. Ритмот се актуализира со распоредот на зборовите во стихот, а не со метричката шема, па бидејќи во словенечкиот јазик на прво место доаѓаат двосложни зборови со пенултимен акцент, јазичниот материјал во словенечкиот јазик наполно му се спротивставува на јамбскиот стих. Колку што е стихот пократок (тристопен јамб, четиристопен јамб) ограничувањата се толку поголеми. Токму затоа што во петостопниот јамб чувствувал најмногу простор за манипулација, Прешерн најчесто се определувал за него.

9. Македонскиот прозоидски систем природно му се спротивставува на јамбот, па затоа во македонската уметничка поезија оваа метричка стапка се среќава мошне ретко. Кога се знае дека петостопниот женски јамб во сонетна форма, па и во најкомплицираната — Сонетен венец — немал традиција во македонската уметничка поезија, тогаш е на показ голем напор од страна на поетот-преведувач со прозодиските средства од сопствениот јазик да го предаде ова ремек дело на Франце Прешерн.[8]

Анализата на поетскиот превод од Ѓорѓи Сталев укажа на следната реализација:

— во оригиналот, без исклучок, е запазен петостопен женски јамб, а поетскиот превод бележи само четири отстапувања, односно, зголемување за една стапка и тоа — I сонет, стих 1., IV сонет, стих 7., IX сонет, стих 6., и во магистралето каде се повторува 1. стих од I сонет. Значи, реализацијата на изосилабизмот е 98,1%;

— редукција на слогови од типот — *стихојте, денојте, мојта, појќе, зборој, бранoј, наште,* итн. е приближно 38 пати, што, несомнено, придонесува да се задржи изосилабизмот, а ретко и за регулирање на акцентското место;

— реализацијата на иктусите е како што следува:

| I | II | III | IV | V |
|---|---|---|---|---|
| 100% | 54,3% | 87,1% | 61,4% | 100% |

— дијаграмот покажува ваква слика:




Дијаграм

[8] „. . . Niti v italijanskem, niti v katerem drugem evropskem slovstvu ni sonetnega venca, ki bi ga mogli primerjati s Prešernovim". A. Slodnjak, Poezije doktorja Franceta Prešerna, Ljubljana, 1946, стр. 24.

Споредено со оригиналот прв маркантен впечаток е дека *во македонскиот јазичен систем постојат можности за реализирање на три кулминативни иктуси* при што првиот иктус има можност за стопроцентна реализација. Меѓутоа, вториот иктус е мошне вариабилен, реализацијата — во споредба со оригиналот каде бележи 77% до 80% — е мошне ниска. Четвртиот иктус има реализација приближна со онаа во оригиналот. Петтиот иктус е константен и постигнува максимална реализација.

10. Натамошната анализа оди кон иследување на елементите и средствата со кои е постигната ваквата реализација на Прешерновиот петостопен женски јамб во „Сонетниот венец".

Во почетната позиција се употребени едносложни неакцентирани зборови, најчесто сврзници — над 50 пати — додека во оригиналот е употребен само сврзникот in — 11 пати. Потоа доаѓаат предлози — над 40 пати — па заменки, частици, партикули и само два пати извик. Метричката норма поначесто доведува до кршење на литературната норма со оглед на акцентските целини од типот: *о́д таму /од та́му, о́д тебе/ од те́бе, во́ себе/во се́бе, о́д тогаш/ од то̀гаш,* итн., на пример:

Од н е́ г о извре, в него пак се влеа, (V—/V—/V—/VV /V—/V)

(од I сонет)

Со ова се ползува поетот-преведувач и во средината на стихот, со цел да реализира јамбова стапка.

Употребата на четирисложни антепенултимни зборови обезбедува реализација на јамбова стапка во почетна позиција, меѓутоа, втората стапка е задолжително пирихеј, значи, ова е една од причините што реализацијата на вториот иктус силно опаѓа. За илустрација ги цитирам стиховите од „Магистрале":

| | |
|---|---|
| *Ране́тиот* за спомен им го вие, | (V—/VV/V—/VV/V—/V) |
| *Мири́сното* поетски росно цвеќе | (V—/VV/V—/V—/V—/V) |
| *Изни́кнало* не сонцето кај свети | (V—/VV/V—/VV/V—/V) |
| *Цвеќе́нцето* дождовите го мијат | (V—/VV/V—/VV/V—/V) |
| *Огра́дено* во спилите се крие | (V—/VV/V—/VV/V—/V) |

Исти резултати се на показ при употребата внатре во стихот, каде исто така задолжително се јавува пирихеј.

Во почетната позиција исти резултати дава и употребата на четирисложна антепенултимна енклитичка целина, на пример:

*Испра́ти му* ти поглед, не го рануј.(V—/VV/V—/V—/V—/V)

Преведувачот ги ползува сите лексички елементи — заемки — што го задржале акцентот од типот: *поéт* — *поéтот, сонéти, магистрáлот, Леонóра,* но ги употребува и адаптирани — *сóнет, пóет.*

*Поéт* сум ист ко оној *Леонóра* (V—/V—/V—/VV/V—/V)
*Естúјанка* во песни што ја виел. (V—/VV/V—/VV/V—/V)

Ретко се употребени зборови со редуциран вокал: *бидејќи, стихојте, денојте.*

*Стихојте* почетни ги врзал сетне
(во I сонет)

*денојте* зли за Крањецот се гласат
(во II сонет)

*бидејќи* Парнас мој се *мојте* гори,
(во VI сонет)

*Бидејќи* в него пак ќе клие клица
(во XIII сонет)

Низ сите 210 стиха е реализирана женска рима и по сонетна конструкција. Постои тенденција римата да ја содржи и основната поента на пораката, но тоа секогаш не успева, не само поради разликите, туку и поради разликите на морфно-синтаксичко и лексичко ниво.

11. Анализата на вториот поетски превод — од Гане Тодоровски[9] — покажа дека од 210 стиха во 137 е реализиран петостопен женски јамб, 7 стиха се 12-сложни, 57 стиха — 13-сложни, еден стих 14-сложен, 6 стиха — 15-сложни, и по еден стих 9, односно, 10-сложен. Што значи, реализацијата на петостопен женски јамб е 65,2%. Зголемувањето на стихот за една или две стапки е теоретски оправдано, ако тоа го бараат јазичните елементи од соодветниот систем, меѓутоа, поетот-преведувач треба да е доследен на шемата за која се определил. Недоследноста повлекува низа други неправилности во стихот, односно, во целокупната поетска градба.

Со оглед на 71 пат зголемен број на слогови се зголемува и бројот на теоретски можните иктуси од 1050 на 1128. Анализата покажа дека се реализирани 907 иктуси или 89,8%.

| Иктуси: | I | II | III | IV | V | VI | VII |
|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | 92,9% | 60% | 80% | 58,1% | 26,2 | 98,4% | 100% |

[9] Франце Прешерн, Песни, „Кочо Рацин", Скопје, 1965 год. стр. 53—61.

Дијаграмот ја дава следнава крива:




Контрастирањето со предходниот дијаграм укажува на сличности во врска со кулминативните позиции и разлики поради отстапувањата од метричката шема. Константен е последниот иктус со 100% реализација, зашто и тука имаме женска рима, односно, задолжителен пенултимен акцент.

Во првиот иктус, споредено со претходните показатели, не е постигната 100% реализација, зашто во почетната позиција се јавува пирихеј граден со неакцентирани службени зборови од типот:

*што на* Словенецот се гласи во час заден, (во II сонет) или:

*И за* родината да таи љубов знае, (во IX совет).

Или првата стапка е трохејска од типот:

*Нов, за* Словенецот поетот венец плете, (во I сонет).

12. Во анакрузата и кај Гане Тодоровски најчесто се јавуваат сврзници и предлози, заменки и партикули, а само двапати извик. Во петтиот сонет седумпати се јавува *кај* во смисла на *кајшто*. Во почетната позиција потребува и едносложни зборови со ултимен акцент, и, бидејќи се работи за јамбова стапка, акцентот во силна позиција акустички го намалува акцентот во слаба позиција. На пример:

*Мúр в душата* да врати Орест смел
(— —/VV/V—/V—/V—/V)
(во XIIсонет)

*Цвéт нóв* порадосно да никне и да трае
(— —/V—/VV/V—/VV/ – /V)

Поместувањето на акцентското место од типот: *од нéго, во нéго, крај тéбе, од тóгаш* итн. се чести во почетната позиција, како и внатре во стихот. Поради употребата на антепенултимни зборови и антепенултимни целини во непарните иктуси, доаѓа до намалени можности во парните иктусни места, па затоа е и реализацијата намалена.

Стиховите со парен број слогови од типот:

Тој сплет од петнаесет сонети — во I сонет;

При Хем и Родоп Тракијците до нога — во VII сонет;

Орфеј ги срази со песни како воин — во VII сонет — нужно поминуваат во непарни стихови со метризираната пауза (лејма) што влегува во составот на втората, односно, третата стапка.

13. Прешерновата поема „Крштевање кај Савúца"[10] (Krst pri Savici), испејана во петостопен женски јамб, во споредба со „Сонетниот венец" има послободна строфна архитектоника. Уводот содржи 79 стиха, сплетени во терцини, римувани по шема *аба, бвб* . . ., а „Крштевање" од 53 октави, римувани по шема — *абабабвв*. Иако во македонската уметничка поезија терцината и октавата немаат традиција изведени се доследно и коректно.

Низ 79 стиха од Уводот изосилабизмот е реализиран 74 пати или 93,6%. Пет пати е зголемувањето за една јамбова стапка, односно, граден е шестостопен женски јамб.

Реализацијата на иктусите е како што следува:

| Иктуси | I | II | III | IV | V |
|---|---|---|---|---|---|
| | 99% | 62% | 87,3% | 71% | 100% |

(VI иктус го занемарувам, бидејќи се јавува само пет пати и не ја пореметува реализацијата на V иктус, што покажува 100% реализација).

[10] Франце Прешерн, „Кочо Рацин", Скопје, 1965 стр. 70—87, превод Бистрица Миркуловска.

Дијаграмот ја дава следнава крива:




(------ означува дека тоа е дијаграм на оригиналот.)

И овој дијаграм покажува три кулминативни иктуси. Иако се работи за поетски преводи — настанати во различен временски период и се индивидуален труд на тројца преведувачи, евидентен е сличен пристап кон подборот на јазичните елементи со цел да се реализира петостопниот женски јамб од поезијата на Франце Прешерн.

Контрастирањето на дијаграмите од оригиналот и трите дијаграми од поетските преводи укажува дека акцентскиот систем, како и морфо-синтаксичките особености на македонскиот јазик даваат кулминативна реализација во I, III и во V иктус. Во II и IV иктус постои голем еластицитет, што треба да се искористи за постигање на максимална можна реализација. Оригиналот безрезервно го земам како норма, што значи, контрасрањето покажува дека *македонскиот јазичен систем дава поголеми можности за реализацијата на III и IV иктус во петостопниот женски јамб, одошто словенечкиот јазичен систем.* Ова не може да се рече за првиот иктус, затоа што тој во поетскиот превод најчесто се реализира со анакруза, што не е случај и во оригиналот.

14. Горниве показатели се добиени низ анализа на мошне комплицирани поетски форми. Покрај тоа творбите во себе носат вонредно суптилни пораки, реализирани со Прешерновиот поетски јазик, чијашто концизност најсилно се изразува токму во „Сонетниот венец" и во „Уводот" од „Крштевањето кај Савица". Натамошна анализа на морфосинтаксичко и лексичко ниво, веројатно, би укажала какви отстапки се сторени за да се реализира петостопниот женски јамб со елементите од македонскиот јазичен систем.

**ЛИТЕРАТУРА**


´. Эткинд, Поезия и перевод, Ленинград, 1963.

2. Isačenko, Slovenski verzi, Ljubljana, 1939.

3. Jakobson, Lingvistika i poetika, Beograd, 1966.

4. Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик (I и II), Скопје, 1966.

5. Рецкер, О закономерних соответствиях при переводе на родной язык, Москва, 1950.

6. Сталев, Ѓ., Македонскиот верс, Скопје, 1970.

7. Томашевский, Стих и язык, Москва—Ленинград, 1959.

8. Toporišič, Slovenski knjižni jezik, Maribor, 1966.

9. Федоров, Основы общей теории перевода, Москва, 1962, 1968.

10. Horálek, Přispěvky k teorii překladu, Praha, 1966.

11. Вопросы теории художественного перевода, Москва, 1971.


Бистрица МИРКУЛОВСКА

# РЕАЛИЗАЦИЯ ПЯТИСТОПНОГО ЖЕНСКОГО ЯМБА В ПОЭТИЧЕСКОМ ПЕРЕВОДЕ С СЛОВЕНСКОГО НА МАКЕДОНСКИЙ ЯЗЫК

(Резюме)


Предметом анализа является реализация пятистопного женского ямба в поэзии Франце Прешерна элементами македонской языковой системы. Анализ проводится на основе двух поэтических переводов „Венка сонетов" и „Крещения при Савице". Речь идет о строго организованной стихотворной речи в целях реализования ямбических стоп в сонетах и терцетах с языковыми средствами двух языковых систем естественно сопротивляющихся ямбу. Это особенно относится к просодическим характеристикам словенского и македонского языков.

Сопоставление диаграмов указывает на факт, что македонская языковая система дает большие возможности для реализации третьего и четвертого икта в пятистопном ямбе по сравнению с словенским языком. Это же нельзя утверждать о первом икте, несмотря на то, что он реализуется стопроцентно, так как в переводе он чаще всего передается анакрузой.

Олга МИШЕВСКА-ТОМИЌ

# A CONTRASTIVE STUDY OF ENGLISH, MACEDONIAN AND SERBOCROATIAN DETERMINERS

## 0. INTRODUCTION

0.1 The human mind regognizes grammatical categories with explicit formal realizations easier than those with implicit ones just as it identifies objects faster than ideas. Therefore, the distinction definite/indefinite has been exhaustively discussed predominantly in connection with articles — the lexical category representing them.

0.11 The English article has been devoted time and space by most grammarians of the English language.

The English grammar classics[1] have been defining it as proclitical element which modifies the noun and determines its function in the setence. The nature of this modification and determination has been subject to many controversies. Henry Sweet says that the definite article is put before a noun „to show that the idea expressed by the noun has already been stated and to refer back to that statement"[2]; whereas the indefinite article denotes that an individual is taken more or less at random out of a whole class of species. For Curme the definite article has a two-fold function: an anaphoric — pointing backwards to a person or thing already mentioned and determinative — pointing to a definite person or thing described usually by a following genitive, adverb, prepositional phrase or relative clause; whereas the indefinite denotes the contrast between one unit and all other units that belong to the same species[3]. In an exhaustive treatment of the English article, Christophersen plots the forms familiar, unital, unfamiliar and continuous on the coordinate system and states that each English noun phrase has to contain two of the four given features embodied in the noun or the article preceding it[4].

[1] Otto Jespersen, Henry Sweet, George Curme, R. A. Zandvoort and others.

[2] Henry Sweet, *A New English Grammar, Logical and Historical, Part II: Syntax*, Oxford, Clarendon Press, 1890 (reprinted 1931), p. 55.

[3] George O. Curme, *A Grammar of the English Language, Volume III; Syntax*, Boston and New York, D. C. Heath, 1931, p. 510.

[4] Paul Christophersen, *The Articles, A Study of Their Theory and Use in English*, Copenhagen, Munksgaard, 1939, p. 72.

The above and other treatments of the article show no great unanimity of opinion. Like most grammarians of Indo-European languages, these authors insist only on familiarity and previous mention. However, in all languages these notions are interpenetrated with others. In Macedonia, for example, familiarity and previous mention co-occur with proximity and presence.[5]

0.12 The Macedonian postpositive articles *-ov*, *-on*, *-ot*, are directly related to the so-called demonstrative pronouns *ovoj*, ,this', *onoj*, ,that one over there' and *toj*, ,the one mentioned'. As a matter of fact, not only in Macedonian but also in all Indo-European languages that have article, the definite articles have developed from the unstressed forms of the demonstrative pronouns. Evidently, the latter are definite, just as the numeral *one*, from which indefinite articles have developed, is indefinite. But whereas in English, French and German both definite and indefinite articles are uniform, in Macedonian the defnite article exhibits spacial differentiation. In his recent grammar of the Macedonian language Blaže Koneski rightly insists on this spaciality of the Macedonian article though not failing to note that the fundamental role of the article is to individualize and familiarize the objects: „Vo svojata vistinska služba členot ja označuva opredelenosta na daden predmet, negovoto obosposobuvanje od rodoviot poim pod koj potpagja"[6].

0.13 However, the articles are not exclusive in individualization or familiarization. The definite/indefinite distinction does actually exist within a multi-member category which includes demonstrative pronouns and which more or less contemporary grammarians call determiners.

American structuralists made attempts to define the definite and indefinite determiners in purely formal terms as members of classes which have formal properties. For Bloomfield, the determiners are „defined by the fact that certain types of noun expressions are always accompanied by a determiner"[7]. Fries, carrying a formal analysis to an extreme asserts that all „words that can occupy the position of *the* in a particular test frame „constitute a group"[8].

Eearly transformational grammars[9] recognize the determiner as a constituent of a well-formed noun phrase, and phrase structure rules were written accordingly:

(1) S → NP + VP
NP → Det + N (E)
Det → the, a, some. . . .

---

[5] This notion is spacial rather than temporal.

[6] Blaže Koneski, *Gramatika na makedonskiot literaturen jazik*, Kultura, Skopje, 1967, p. 228.

[7] Leonard Bloomfield, *Language*, Holt, Rinehart and Winston, New York, 1963, pp. 202—203.

[8] Ch. C. Fries, *The Structure of English*, Harcourt, Brace and Co., New York, 1952, pp. 156—7.

[9] Specifically: Chomsky, *Syntactic Structures*, Mouton and Co., The Hague, 1957, p. 26; Lees, „Grammar of English Nominalizations", *International Journal of American Linguistics*, 26. 3, 1960, pp. 14—15, 22.

More recent writings show attempts to account for syntactic restrictions for occurrence of various determiners. Beverly Robbins suggests that *the* in a relative complex[10] sentence is the result of applying the relative clause transformation[11]. Carlota Smith goes further and claims casually (without justification) that „definiteness is associated with appositive relative clauses and indefiniteness with restrictive relative clauses"[12], and proceeds to categorize determiners as unique, specified and unspecified, supporting her categorization by different types of restrictions on the embedding[13] of restrictive and appositive relative clauses. Sandra Annear also accounts for the distinction between definite and indefinite determiners through the deletion of relative clauses. She distinguishes three types of determiners, cooresponding to three types of underlying relative clauses: descriptive, restrictive and selective[14]. Postal suggests that all determiners are segmented out of nouns[15]. Perlmutter refutes the idea that definite and indefinite determiner have uniform origin. He maintains that while the definite detrminers are connected with relative clauses, the indefinite ones are given in underlying structures and are present in each noun phrase[16]. Shopen contends that determiners should be altogether eliminated as a given category and replaced by reference and domain markers. According to him, the articless should be derived through reference markers which are or are not coextensive with domain markers[17].

The tranformational treatments of determiners do not reveal greater consistency than previous treatments of articles. They do not seem to advance much further from the notion of familiarity or previous mention already established in pre-transformational analyses.

0.14 But the opposition definite/indefinite is not limited to determiners. Speakers differentiate definite from indefinite noun phrases even when they appear without determiners. Noun phrases containing words like John or

[10] A sentence is a relative complex sentence if it contains a relative clause. The noun which appears both in the matrix and the constituent sentences and by means of which he latter are conjoined into one relative complex sentence is the shared noun. (Definition modified from Kuroda „English Relativization and Certain Related Probems", *Language* 44, 1968, pp. 244—266.

[11] Beverley Robbins, „Relative Clause Adjuncts of a Noun", *TDAP Nu* 47, University of Pennsylvania, 1963, pp. 62—64.

[12] Carlota Smith „Determiners and Relative Clauses in a Generative Grammar of English", *Language* 40, 1963, p. 33 *et passim.*

[13] A term used in transformational grammar to denote the introduction of a subordinate clause into originally simple main clauses.

[14] Sandra Annear „English and Mandarin Chinese: Definite and Indefinite Determiners and Modifying Clause Structures", *RF Project* 1685—4, The Ohio State University, pp. 27—32.

[15] Paul Postal, „On So-Called Pronouns in English", *Monograph Series on Language and Linguistics*, 17th Annual Round Table, Georgetown University Press, Washington, 1966.

[16] M. Perlmutter, „On the Article in English", M. Bierwisch and K. E. Heidolph, eds., *Recent Developments in Linguistics*, Mouton and Co., The Hague, 1969.

[17] „Domain is the part of the context which constitutes an antecedent in anaphora and any specific or definite noun phrase has a domain". Timothy Shopen, „Reference or How Anyone Knows What in the World Anyone Else Is Talking About", *PEGS Paper* № 35, Center for Applied Linguistics, Washington D. C., 1968, p. 8.

Mary, Petko or Stanko which in English and Macedonian, respectively, as a rule, appear without articles are also marked for definiteness and so are the noun phrases of a great many languages that have no articles at all.

Consider the Serbo-Croatian sentences:

(2) Dečko dolazi. (SC)[18]

and

(3) Dolazi dečko. (SC)

In the English translation of (2):

(4) The boy is coming. (E)

the noun is definite, whereas in that of (3):

(5) A boy is coming. (E)

it is indefinite. Sentence (2) has structure:

(6) $S \rightarrow N+V$ (SC)

and sentence (3), the reverse:

(7) $S \rightarrow V+N$. (SC)

The noun precedes or follows the verb depending on whether it refers to material which had previously been known or to material which is just being introduced. Obviously, word order denotes the definite/indefinite distinction.

Peškovskij points out that in Russian in addition to word order, choice of case and intonation contribute to making the above distinction[19]. So, while *kniga* in:

(8) Ja ne beru knigu.
'I am not taking the book'.[20]

is definite, in

(9) Ja ne beru knigi.
'I am not taking a book'.[21]

it is indefinite.

Christian makes a more sweeping statement and claims that while the Russian accusative is the equivalent of the article, the Russian genitive is the equivalent of 'zero indication' and illustrates his statement by the distinction between:

[18] (SC)=Serbo-Croatian; (M) = Macedonian; (E) = English.
[19] A. M. Peškovskij, *Ruskij sintaksis v naučnom osveščenii*, Moskva, 1956, *passim*.
[20] English translations given in the respective references.
[21] These distinctions are only surface structure phenomena. In the underlying structure the genitive follows an indefinite quantifier which is subsequently deleted.

(10) Peredajte mne hleba.
'Pass me some bread'[20].

and

(11) Peredajte mne hleb.
'Pass me the bread'.[21]

He even notes that choice of preposition can indicate the difference between definite and indefinite, particular and general, in his terms. According to Christian *na* in:

(12) On podnjalsja na goru.
'He climbed up the hill'.

as opposed to *v* in:

(13) Neskol'ko časov on šel v goru.
'For several hours he walked up hill'.

suggests the difference between the definite and the indefinite.[22]

An examination of sentences (12) and (13) might give us a hint that the aspect may also be involved into this distinction. However, there are many uncertainties in terms of definitness with Slavic nouns co-occurring with perfective, imperfetive and repetitive aspects of the verb. For each of the Serbo-Croatian sentencs:

(14) a. Jeo sam jabuku. (SC)
b. Pojeo sam jabuku.

there is a pair of Macedonian sentences:

(15) a. i. Jadev jabolko. (M)
ii. Go jadev jabolkoto.
b. i. Go izedov jabolkoto.
ii. Izedov jabolko.

And though (15) a. i. and (15) b.i. are the preferred translations of (14) a. and (14)b., respectively, this preference should not be ascribed to the aspect exclusively; it might also be due to the semantic features of the lexemes involved.[23] No claims, if any, on the definitization of nouns co-occurring with perfective verbs can be made before the aspect of the Slavic languages is studied extensively.

0.16 At the present, we can safely conclude only that the distinction definite/indefinite, often inherent in determiners, is far from being limited to

---

[22] R. F. Christian, „Some Consequences of the Lack of a Definite and Indefinite Article in Russian", *Slavic and East European Journal*, Vol. 5, 1961, pp. 5—6.

[23] When the lexemes are *pišuvav*, *napišav* and *pismo* there is no preference for the cooccurrence of *pišuvav* with an indefinite noun and *napišav* with a definite one.

lexico-grammatical categories. In languages that lack articles, lexical representation of definiteness is supplemented by various sfntactic and prosodic devices, and this fact lends support to recently repeated claims that essentially identical notions underly the languages of the world. The distinction discussed may be placed within the contrast absolute/relative made by Bally who argues that „L'association est dite absolue quand le term qui sert de point de comparaison est attaché au sujet parlant (par example, le moment ou l'endroit où il parle); elle est relative quand cette norme est exterieure a lui. L'association est le plus souvent implicite dans le premier cas, explicite dans le second".[24] And later: „Le difference entre absolu et relatif est aussi celle entre deux classes de pronoms, les deictiques et les représentants. Un sign est deictique quand il situe une chose ou un fait par rapport au sujet parlant . . . un représentante est, au contraire, un pronom qui désigne un chose ou un fait en identifiant avec un autre chose, un autre fait."[25]

An exhaustive study of the manifestation of the „absolute and the „relative" or the „definite" and the „indefinite" might lead to typological grouping of languages according to these features.

0.2 There are many degrees of definiteness. To simplify the analysis, however, we shall not use any differential notation for various degrees of definiteness[26] and shall refer to features pointing at previously supplied inl formation as [+ definite] and to those indicating newly introduced materiaas [— definite].

0.21 Main source of data are sentences elicited by the author from native speakers. In the case of English and Macedonian, the discussions of the article in the grammar books mentioned in the Appendix have been of great help in determining the nature of definitization. No grammar book, however, talk; about definiteness in Serbo-Croatian. There have been scattered remarks on this subject in papers on indefinite sentences[27] or historical developments[28], but these are far from being reliable sources of reference. We make frequent checks against a statistical study of the representation

[24] Ch. Bally, „Les notions grammaticales d'absolut et de relatif", *Journal de psychologie normale et pathologique*, V. 33, 1933, № 1—4, p. 341.

[25] *op. cit.*, p. 343.

[26] Degrees of definiteness should be distinguished from types of definiteness (unique specified and unsgecified).

[27] For example, S. I. Sjatkovskij, „Neopredelenno-ličnije predloženija v sovremennych slavjanskich jazykach, *Slavjanskaja filologija*, Moskva, 1963, vyp. 5, pp. 265—297.

[28] There is a disagreement among scholars as to whether article existed in Proto-Slavic. Some say that the Old Slavic pronoun *jь*, *ja*, *jь* reflected in some compound words in many modern Slavic languages, had originally been the definite article. Others claim that Proto-Slavic never had articles and the articles in Macedonian and Bulgarian are influences from Illyrian. See J. Kurz, „K otázce o členu v jazycich slovenských se zvláštním zřetelem k staroslověnštině", *Byzantinoslavica*, № 7, 1937—8, Praha, pp. 212—340. (There is no doubt that the threefold definite article in Macedonian and some Bulgarian dialects is a superstrat. though, it is questionable whether one can contend that Proto-Slavic was deprived of arti, cles. In Check, for example, the use of the demonstrative pronoun *ten*, *ta*, *to* is very closto that of an article).

of the feature [$\pm$ definite] in Serbo-Croatian based on some 3500 examples drawn from a couple of translations of Hamingway's *The Old Man and the Sea* into Serbo-Croatian[29]. However, it is obvious that these checks cannot be adequate compensate for the lack of grammar book references.

0.22 The analyses that follow are to be looked at as particular segments of complete grammars of English, Macedonian and Serbo-Croatian, such as have been provided by generative grammars of English.[30]

While traditional grammars consist of descriptive statements that merely present the inventory of elements that appear in structural descriptions and their contextual variants, generative grammars specify the indefinite set of well-formed sentences and assign to each of them one or more structural descriptions. According to Chomsky[31] they should ideally contain a central syntactic component and two interpretative components, a phonological component and a semantic component. The syntactic component is assumed to consist of two subcomponents: (a) constituent structure — an ordered set of rewriting rules[32] that generate strings of minimal syntactically functioning elements, and (b) transformational subcomponent — partially ordered set of complex operations called transformations, each of which maps the C-terminal strings (constituent structure terminal strings) into T-terminal strings (transformational terminal strings). The structural description of this string will be a set of Phrase-markers and the representation of its transformations—transformation markers. The phrase markers of the underlying strings and the transformation-markers, which constitute jointly the deep structure, contain all information relevant to semantic interpretation while the labelled bracketing that constitutes the final derived Phrase-marker of the T-terminal string — the surface structure, contains all and only the information relevant to phonetic interpretation.

To get a general idea of generative grammar as a set of rules for generating the sentences of a language, consider the following informal sketch of generative grammar of English.[33] We shall begin with an initial symbol S, to be referred to in the text as S (entence), and account for its basic constituents and their structures by the progressive ordered expansion (symbolized by a single arrow $\rightarrow$) of single symbols into a string of other symbols until the ultimate lexical items are generated.

---

[29] See O. Tomić, *Prevodjenje engleskog člana na srpsko-hrvatski,* M. A. thesis, University of Beograd, 1965.

[30] The term has been defined by Chomsky in „Curent Issues in Linguistic Theory" *The Structure of Language,* J. A. Fodor and J. J. Katz eds., Prentice Hall Inc., Englewood Cliffs, N. J., 1964.

[31] *ibid.*

[32] No one has ever adequately described what a rule of language is, although we are presented with a plethora of analogies for what a rule of language is like. Generative grammarians maintain that the rule of language should be formulated so as to explain the abilities that have been acquired by someone who has learned a natural language. The data for which a linguistic theory must account have to be determined by the intuitions of fluent speakers.

[33] Only the general forms of those parts of the grammar rules that pertain to simple sentences will be examined. The motivation for postulating these particular rules and their order will not be discussed in these illustrative examples.

Македонски:

Тука *ти* е рај божји! (Разг.).
Ете *ти* убавина! (Разг.).

Српскохрватски:

Ту *вам* је сама лепота! (Разг.).
Ето *вам* лепо време! (Разг.).

Анализираниот елемент може да се употреби и во конструкција со *тоже*, со која се изразува дека дејството не треба да се врши во даден момент, или особините што му се придаваат некому, всушност не му се својствени. На пример:

— Тоже *мне* философствовать начал (Разг.).
— Тоже *мне* философ (Разг.).

Во македонскиот јазик сметаме дека во слични конструкции, исто така, може да се вклучи овој елемент, кога на руската частичка *тоже* ќе ѝ одговара изразот *токму сега* или сврзникот за потенцирање *и:*

— Токму сега почна да *ми* филозофираш.
— И ти си *ми* некој филозоф.

Во српскохрватскиот јазик на руското *тоже* му одговара *баш сада* и *баш си*, а исто така и сврзникот за потенцирање *и:*

— Баш си сада почео да *ми* филозофираш.
— Баш си *ми* и ти неки филозоф (И ти си *ми* неки филозоф).

Во последниов пример, како во рускиот, така и во двата други јазика, покрај значењето на негирање, може да се забележи и извесна нијанса на ироничен однос спрема лицето, чија особина се изразува со прирокот. Тука станува збор за особина, која е изразена со именски прирок, а доста често, и карактеристично, е изразувањето на овој вид емоционален однос во реченици со глаголски прирок, во кои се содржи анализираниот елемент. За изразување на нијансата на ироничност во таквите контексти се употребува пак дативна форма од личната заменка за 1. лице. Видовме дека со дативната форма од истата лична заменка може да се изрази посилно заплашување во соодветните контексти за дадените нијанси, и нежност и грижа. Но штом таа ќе се употреби во однос на некого, што го предизвикува нашиот потсмев, пак ќе придонесе посилно да се изрази тоа наше чувство. Сметаме дека тоа доста изразито може да се забележи во следниве примери:

— Арно, мајсторе, ќе *ми* ти платам, слези долу, ќе *ми* ти натплатам (**).

Ах проклето дете, беше си рекол со умот, дали вака не знаеш маривет, чекај сега да *ми* те гостам (**).

...ќе остават овците волна по трњето, и јас ќе си ја соберам, та ќе ја продадам и ќе *ми* ти платам и наплатам (**).

На мислење сме дека ако се испушти овој елемент од контекстот, во напишан текст, каде не може да дојде на помош интонацијата, текстот доста би се доближил до емоционално неутрален.

Општо погледнато, очигледно е дека етичкиот датив од личните заменки, кој во анализираните јазици се употребува некаде повеќе некаде помалку, му придава на јазикот некои специфични нијанси, изразувајќи го субјективното чувство на лицето што зборува, а со таа цел се употребува и во литературниот јазик. Ако овој елемент не се употреби во речениците, ако ништо друго, како што вели и Конески (1), „ќе се загуби онаа нијанса на интимност, што ја побудуваат" (1, стр. 99). Значи, тој не е плеонастичен и си има своја улога во јазикот, која и ја извршува.

И додека во рускиот јазик постојат две различни средства за изразување на овие значења, во српскохрватскиот и македонскиот јазик единствено дативната форма од личната заменка служи за изразување на наведената семантика. Во рускиот јазик овој елемент е најредок, во српскохрватскиот доста чест, додека во македонскиот јазик особено народните умотворби обилуваат со примери во кои тој се јавува.

За изразување на ограничување на дејството во сферата на субјектот, како и за изразување на стилистичка нијанса на интимност и извесно задоволство од вршењето на глаголското дејство од страна на субјектот, во македонскиот народен јазик се користи и дативната кратка заменска форма од повратната заменка *себе*. Таа служи, понекогаш, и како повратна частичка за изразување — во контекстот — на низа други значења (види: М. Сидоровска, 4), но еден значителен дел од нејзиното учество во нашите текстови е во улогата на компонента за изразување погоре означената смисла. Ќе наведеме само неколку примери:

Кога го видел татко му оти и отаде беше *си* побегнал, беше се излутил јако и беше го зел за рака... (**).

Тамам разгеле, еве сум јас што барам калфа, ако сакаш, пријателе, дај ми го сина ти мене и врати *си* се дома (**).

И овој вид на етички датив, изразен со дативната форма од повратната заменка себе, го среќаваме во рускиот јазик, најмногу во руските народни приказни. На пример:

Сидит *себе* и ждет, что будет (***).

Спросят у пастухов: „Чьё стадо пасете?" — Они знай *себе* отвечают: „Козьмы Скоробогатого" (***).

Взял Иван-царевич за себя Марью—царевну и стал *себе* жить-поживать, добра наживать (***).

Во однос на формата со која етичкиот датив се изразува во анализираниве јазици би можело овде да се дополни дека тој во македонскиот јазик секогаш се изразува со кратката енклитична заменска форма неудвоена; во современиот српскохрватки јазик се употребуваат формите *ми, ти, нам, вам* (а не *ни, ви* како во македонскиот јазик); во рускиот јазик, пак, ако не се изразуваат со формата *у + генитив*, бидејќи во него не постојат кратки заменски форми, овој елемент се изразува секогаш со полните дативни форми *мне, тебе, себе.*

## ЛИТЕРАТУРА


1. Конески Б. Граматика на македонскиот литературен јазик. Дел I и II, Скопје, 1966.
2. Лалевић М. Синтакса српскохрватског књижевног језика. Београд, 1960.
3. Правдин А. Б. Дательный приглагольный в старославянском и древнерусском языках. АНСССР, Ученые записки Института славяноведения, т. XIII. Москва, 1956.
4. Сидоровска М. Повратно-стилистичкиот компонент *си* во македонскиот јазик во споредба со чешкиот. Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, кн. 21 (1969).
5. Стевановиќ М. Савремени српскохрватски језик, II, Београд, 1969.
6. Zajíčková J. Český a ruský dativ etický z hlediska překladu. Dialog, № 4. Praha, 1956.

* Српске народне приповетке. Антологија, Београд, 1932.

** Сказни и сторенија. Скопје, 1954.

*** Народные русские сказки. Москва, 1957.


Марија НАЈЧЕСКА-СИДОРОВСКА

## СЛОВОСОЧЕТАНИЯ С ДАТЕЛЬНЫМ ЭТИЧЕСКИМ В МАКЕДОНСКОМ И СЕРБОХОРВАТСКОМ ЯЗЫКАХ В СОПОСТАВЛЕНИИ С РУССКИМ

(Р е з ю м е)


В настоящй статье сделана попытка иследовать значения и употребление дательного этического в русском, сербохорватском и македонском языках.

На основе сопоставительного анализа, проведенного в статье констатируется;

1) Дательный этический встречаетстя во всех анализированных в статье языках.

2) Во всех анализированых языках дательный этический в контекстах выражает значения контакта, заинтересованности говорящего лица в действии, его заинтересованности в действии собеседника, предостережение, ограничение действия в сфере субъекта, приобщение содержанию предложения оттенка интимности.

Автор этой статьи устанавливает, что дательным этическим, обозначаемым дательным падежом местоимения 1. лица в македонском и сербохорватском языках ярче выражается личная заинтересованность говорящего лица в действии, а дательным падежом местоимения 2. лица — желание говорящего обратить бóльшее внимание собеседника на действие, заинтересовать его в нем.

В македонском языке, в отличие от других анализированных языков кроме остальных оттенков значения, дательный этический приобщает содержанию предложения также оттенок иронии.

3) По сравнению с русским языком, в котором дательный этический обозначается часто конструкцией *у + генитив*, в остальных двух языках для обозначения этой семантики употребляется исключительно дательный падеж личного местоимения, чаще всего 1. и 2. лица и дательная форма возвратного местоимения *себя*.

4) Во всех анализированных языках дательный этический встречается чаще в народной прозе и поэзии, чем в литературных языках.

Душко ТОМОВСКИ

# И. — Е. ЛАБИО-ВЕЛАРИ ВО ГЕРМАНСКИТЕ ЈАЗИЦИ

Проблемот за рефлекситe на и.-е. лабио-велари *qu̯*, *qu̯h*, *gu̯*, *gu̯h* во германските јазици до денешен ден е спорен меѓу индо-европеистите и германистите. Причината за несигурноста во врска со рефлексите на овие консонанти во германските јазици доаѓа, како што ќе видиме подолу, од несигурната етимологија.

## 1. *Рефлексиѿе на и.-е. лабио-велар qu̯*

Постојат обиди рефлексите на овој лабио-велар во германските јазици да се дефинираат со следново правило: германското *Xu̯* (хипотетичен консонант кој по фонетски пат морал да резултира од и.-е. *qu̯* по 1. консонантска мутација) пред вокали од заден ред *o*, *ō*, *u*, *ū* го губи лабијалниот елемент, а пред вокали од преден ред, вклучително и *a*, се задржува лабијалниот елемент[1]. На пример: и.-е. $q^ue$- > гот. *hwis* (чиј), ст.-в.-нем. *hwes*, но и.-е. $q^uo$- > ст.-шведски *har* (чии); и.-е. $q^uei$- (мир, лат. *quies* = мир), гот. *hveila* (време, час), но, и.-е. $q^uoi$- > гот. *haims*, ст.-в.-нем. *heim* (дом). Отстапувањата од ова правило се толкуваат со дејството на аналогијата. Меѓутоа, Лејн[2] со примери од и.-е. корени $q^ue$-/$q^uo$- и со презентот од и.-е. корен *leiq*$^u$- чии тематски вокали се *o* за 1. лице еднина и множина и за 3. лице множина, а *e* за останатите лица, покажа дека ова правило е неодржливо и дека аналогијата не може да го спаси, бидејќи се работи за дејствување на малубројни форми. I.-е. презент од овој корен гласи; *leiqu̯ō*, *leiqu̯esi*, *leiqu̯eti*, *leiqu̯omos*, *leiqu̯ete*, *leiqu̯onti*. Според ова правило, овие форми во пра-германскиот би требало да гласат *lixō*, *līxwizi* *līxwiđi*, *līxomaz*, *līxweđe*, *līxanđi*. Меѓутоа, во готскиот насекаде се јавува *hw*. Веќе од парадигмата на презентот во која формите се три на три, аналогијата би била сомнителна. Меѓутоа, според оваа теорија, аналогијата би требало да се протегне врз инфинитивот *lihvan* од **lixanan*, врз пар-

[1] *E. Zupitza, Die germanischen Gutturale*, S. 49—101; *W. Streitberg, Urgermanische Grammatik*, SS. 110—111; *E. Prokosch, A Comparative Germanic Grammar*, p. 72.

[2] *G. Lane, The Labiovelars before* $\breve{\bar{o}}$ *in Germanic*, pp. 17—21.

тиципот на сегашното време, кој во и.-е. свршува на *-ont-*, пра-герм. на *-and*, врз партиципот на минатото време, кој во и.-е. свршува на *-onos* и врз сите времиња на оптативот чиј тематски елемент е *-o-i-* > пра-герм. *ai*. Лабио-веларот се наоѓа пред вокал од преден ред само уште во 2. лице сингулар на императивот. Лејн вели: „Од овој преглед верувам дека ќе се согласиме, зашто најголемиот дел од презентните форми не би требало да покажуваат лабијал ако тргнеме по ова мислење, и дека редовното проширување на лабијалот би морало да се должи на едно значително влијание на еден мал број форми"[3].

Крае[4] поставува поеластично правило. Тој вели дека германското $X^u$ како такво се задржало само во готскиот како *hw*. Инаку во почетокот на зборот е *hw* (оттука во ст.-в.-нем. *w*), а во средината на зборот *-h-*. На пример: лат. *quod* (што) - гот. *hwa*, ст.-сакс. *hwat*, ст.-англ. *hwaet*. ст.-в.-нем. *(h)waȥ*. Во средината на зборот: лат. *sequor* (следам) - гот *saihvan* (гледам, одн. следам со очи), ст.-сакс., ст.-в.-нем. *sehan*. Но и ова правило наидува на тешкотии, ако се земат предвид формите за претерит плурал како ст.-в.-нем. *liwum* (синг. *lēh*) од и.-е. корен **leiqᵘ-*, *sāwum* (синг. *sah*) од и.-е. корен **sequ̯-*. Меѓутоа, *w* во овие форми потекнува не од и.-е. *qu̯* туку, поради дејството на Вернеровиот закон, од $g^u$, па правилото на Крае може да функционира доколку формите со *w* се третираат посебно според Зиверсовото правило (в. подолу).

Посебен проблем претставува рефлексот на и.-е. *qu̯* пред консонант. Всушност рефлексот е лабијал, меѓутоа, не може да се предвиди кој. Потпирајќи се врз Цупица[5], Лејн[6] препорачува „за секој одделен случај независно да се бара потеклото". Такви случаи се на пример: и.-е. **penqu̯e* - герм. **fimf(e)*, гот. *fimf*, ст.-англ. *fīf*, ст.-в.-нем. *funf*, *finf*; и.-е. **qu̯etu̯or* (четири) - гот. *fidwor*, ст.-англ. *feowur*, *four*, ст.-в.-нем. *fior*; и.-е. **ulqu̯os*, пра-герм. **wulfaz* (волк) - гот. *wulfs*, ст.-анг. *wulf*, ст.-в.-нем. *wolf*, итн. Првиот случај се објаснува со „далечинска асимилација" (дејство на иницијалното *f* < и.-е. *p*); вториот со аналогија од претходниот збор; за третиот збор мислењата се веќе дивергентни. Цупица, покрај наведениот корен, допушта и друг **ulp-* (лат. *volpes* = лисица), од овој корен ги изведува германските зборови. Лејн, поради ст.-исл. форма *ylgr*, мисли дека се работи за контаминација на двете форми, при што формите на останатите германски јазици ги изведува од и.-е. корен **ulp-*. Бенет[7] ја допушта уште и можноста за позајмување на *p* од некој „*p*-дијалект" (латинскиот, кој е *q*-дијалект, според Бенет, го има позајмено зборот *lupus* од сабинскиот, кој е *p*-дијалект).

---

[3] Истиот, цит. д., стр. 17.

[4] *H. Krahe, Germanische Sprachwissenschaft*, I, S. 83.

[5] *E. Zupitza*, цит. д., стр. 16 и след.

[6] *G. Lane, Pure Labials from Labiovelars in Germanic*, p. 192.

[7] *W. Bennett, Pre-Germanic (p) for Indo-European ($k^w$)*, p. 244.

## 2. *I.-e.* $q^u h$

За рефлексите на и.-е. *q̯h* во германските јазици нема сигурни примери.

## 3. *Рефлексите на и.-е. лабио-велар g̯*

За рефлексот на и.-е. g̯ во германските јазици, кој по 1. консонантска мутација би требало да биде *kw*, Зиверс[8] го постави следново правило: во средината на зборот пред акцентиран слог се чува само лабијалниот елемент *w*. На овој начин се објаснуваат формите на претерит плурал, на пр. ст.-в.-нем. *lēh* — *liwum* (в. горе), како и 2. лице претерит сингулар во западно-германските дијалекти, на пр. ст.-в.-нем. *liwi*, при што се тргнува од претпоставката дека оваа форма потекнува од безаугментен аорист со акцент врз следниот слог. Меѓутоа, Макев[9] смета дека, со оглед на нејасните односи меѓу и.-е. и германскиот акцент, ова правило не е сигурно. Крае од своја страна го поставува следново правило: „Во готскиот *q* (одн. *k* со заокружување на усните), инаку *qu*, *kw* и слично, откаде често *k*"[10]. Примери: и.-е. **g̯em*- гр. βαίνω, лат. *veniō* - гот. *quiman*, ст.-англ., ст.-сакс. *cuman*, ст.-в.-нем. *queman*, *coman*; и.-е. *$g^u$enā*, гр. γυνή (дор. βανά), ст.-сл. *жена* - гот. *qinō*, ст.-англ. *cwene*, ст.-сакс., ст.-в.-нем. *quena*. Штрајтберг[11] го прецизира ова правило: *q* пред палатален вокал, а *k* пред гутурален вокал; на пример, ст.-в.-нем. *queman*, *quena* (пред палатален вокал), но *coman*, *chone* (дуални форми од *queman*, *quena*, пред гутурален вокал). Според Лејн[12] рефлексот на и.-е. g̯ е *kw*. За тоа, според него, постојат сигурни етимолошки докази, какви што ст.-в.-нем.: *quellan* (извира), *qualm* (смрт). Меѓутоа, според него, сомнително е дали и.-е. g̯ може во германскиот да даде само *k*, одн. да се изгуби лабијалниот елемент. Оваа несигурност доаѓа поради сомнителната етимологија. На пример, не е сигурно дали зборот *kalt* (студен) може етимолошки да се поврже со *quellan* (извира) или ст.-в.-нем. *kuo* (крава), ст.-англ. *cū*, ст.-сакс. *kō* да се изведе од и.-е. *$g^u$*ōm* (говедо).

## 4. *Рефлексите на и.-е. лабио-велар g̯h.*

Мислењата за рефлексите на овој и.-е. лабио-велар се најдивергентни. Цупица[13] смета дека герм. g*w* < и.-е. g̯*h* го губи лабијалниот елемент зависно од акцентот, а не од вокалот што следи. Штрајтберг[14]

[8] *F. Sievers. Zur Accent- und Lautleher der germanischen Sprachen*, S. 149.

[9] Сравнительная грамматика германских языков, II, стр. 24.

[10] *H. Krahe*, цит. д., стр. 92.

[11] *W. Streitberg*, цит. д., стр. 134.

[12] *G. Lane, The Labiovelars. . .*, стр. 12 и след.

[13] *E. Zupitza*, цит. д., стр. 101.

[14] *Streitberg*, цит. д., стр. 122.

смета дека *gw* останува по назал и пред палатални вокали, на пр. гр. ὀμφή (глас) < и.-е. *$*$soŋg^{u}ā$* - гот. *siggwan*, ст.-сакс., ст.-англ., ст.-в.-нем. *singan*; лабијалниот елемент се губи пред гутурални вокали, вклучително и герм. *a* < и.-е. *o*. На пр. гр. Θείνω (убиство) < и.-е. **g̯uhen̯o* (убиство) - ст.-сакс. *gūdea* (борба), ст.-англ. *gūd*, ст.-в.-нем. *gund-fano* (бојно знаме) < и.-е. *$*g^{u}h̥ntiā$*; гутуралниот елемент се губи пред палаталните вокали, на пр. гр. νίφα (снег), лат. *nix*, ст.-сл. снѣгъ < и.-е. **snoig̯uhos* - гот. *snaiws*, ст.-англ. *snā(w)*, ст.-в.-нем. *snēo*, ген. *snewes*. Слично е и кај Крае[15], но кај него од пра-германското *gw* се добива *w* пред палатални вокали, вклучително и пред *a* < и.-е. *o*. На пр. ст.-инд. *gharamá* (жар), лат. *formus* < и.-е. *g̯uhormos* - гот. *warmjan* (топли), ст.-англ. *wearm*, ст.-сакс., ст.-в.-нем. *warm*. Штрајтберг[16] не ја допушта можноста од и.-е. *g̯uh* да се добие герм. *w* па едноставно ја отфрла оваа етимологија. Хирт[17] е помалку категоричен. Тој вели дека герм. *gw* се чува само по назал, во почетокот на зборот е *w*, а во средината на зборот е *w* или *g*, без да ги прецизира условите за таа дистрибуција. Лејн[18] смета дека герм. *gw* во почетокот на зборот пред *a* од герм. *o* во германските јазици дава *w*, што значи дека ја прифаќа етимологијата на ст.-в.-нем. *warm* што ја дава Крае. Во средината на зборот, според Лејн, се чува само лабијалниот елемент. Формите гот. *hneiwan* (се наклонува), ст.-в.-нем. *(h)nīgan* ги толкува на тој начин што ги изведува од корени со различни суфикси. Првата од *$*knei\text{-}g^{u}h\text{-}$*, а втората од **knei-gh-*. Зеболд[19] ги наведува следните рефлекси на и.-е. *g̯uh*: во почетокот на зборот *b*, освен пред *u* кога се јавува *g*. На пр. гот. *brinnan* од и.-е. **g̯uhr-nu-* (гори, свети), кој потекнува од коренот **g̯uher-/g̯uhor-*; гот. *banja* (рана), ст.-англ. *benn*, ст.-сакс. *beniwunda*, ст.-в.-нем. *bano* (убиец) од и.-е. корен **g̯uhen-/g̯uhon-*. Пред *u* рефлексот е *g*: ст.-англ. *gūd* (борба), ст.-сакс. *gūdea*, ст.-в.-нем. *gund-fano* (бојно знаме), од истиот корен. Во средината на зборот, пред *t* рефлексот е *h*: гот. *leihts*, ст.-англ. *leoht*, ст.-в.-нем. *līhti* (лесен); по назал останува *gw*, кое пред *u, ō, j, r, l, n* може да се упрости во *g*. Тука спаѓа готската форма *siggwan*, ст.-англ., ст.-сакс., ст.-в.-нем. *singan*; пред назал, ликвид или полувокал се јавува *w* (или *u*), на пр. ст.-в.-нем. *nioro* од и.-е. корен *$*neg^{u}h\text{-}r\bar{o}n\text{-}$* (бубрези), гр. νεφροί (бубрези), герм. корен **neurōn*. Пред вокал се јавува *w* или *g* и тоа пред *u, i, ō* *g*, а по *e, i*, вклучително и *i*-дифтонзите, се јавува *w*[20].

### 5. *Заклучок*

Шаренилото на сите овие теории всушност зборува за отсуство на една солидна теорија за рефлексите на и.-е. лабио-велари во гер-

---

[15] *H. Krahe*, *Germanische Sprachwissenschaft*, I, S. 91.
[16] *W. Straitberg*, цит. д., стр. 123, заб. 3.
[17] *E. Hirt*, *Handbuch des Urgermanischen*, I, S. 107.
[18] *G. Lane*, *The Labiovelars. . .*, pp. 23—26.
[19] *E. Seebold*, *Die Vertretung von idg. $g^{u}h$ im Germanischen*, SS. 104—135.
[20] Примери за ова во цит. д., стр. 119—128.

манските јазици. По сè изгледа дека и создавањето на една ваква теорија е неможно поради едноставниот факт што етимологиите на зборовите кои, наводно, содржат лабио-велар, се несигурни. Типичен пример овие корени да се толкуваат на различни начини е и.-е. корен *$g^{u}$*her-/*$g^{u}$*hor-* (гори, свети). Од овој корен Крае го изведува германскиот збор *warm*. Штрајтберг ја отфрла оваа етимологија, но смета дека иницијалното *w* во овој збор е добиено по пат на аналогија, „со израмнување на е-форми со о-форми"[21]. Имено, *w*, според Штрајтбрег, би можело да се добие од коренот *$g^{u}$*her-*, но не и од *$g^{u}$*hor-*, а бидејќи *warm* се добива од *$g^{u}$*hor-*, кое би требало во германски да дека **garm*, додека од *$g^{u}$*her* би требало да се добие **werm*, тогаш формата *warm* е добиена од *$g^{u}$*hor-*, меѓутоа иницијалното *w* е добиено по аналогија од коренот *$g^{u}$*her-*. Зеболд[22], меѓутоа, ја отфрла и оваа аналогија, па зборот *warm* го изведува од и.-е. корен *u̯er-*.

Во една поранешна статија[23] авторов на овие редови укажа на еден евидентен паралелизам меѓу и.-е. корени кои почнуваат со *gu̯*, *gh*, и *gu̯h* и оние со *bh*. Овој паралелизам се јавува во рамките на еден јазик, а уште повеќе ако се споредуваат и други јазици. Така дилемата дали од и.-е. корен *$g^{u}$*her-/*$g^{u}$*hor-* потекнува нем. *warm* или *brennen* одн. дали на нем. *warm* (топол) или *brennen* (гори) одговара македонското *гори*, всушност претставува дилема дали тука имаме два различни корени $g^{u}$*hor-* и *bher-* (мак. *гори* < и.-е. *$g^{u}$*hor-*, нем. *brennen* < и.-е. *bher*, одн. *bhr̥-en-*) или дури и три: *u̯er-*, при што немското *warm* би се доближило до македонското *вари*, или и.-е. *gu̯h* може да даде повеќе рефлекси во еден јазик, на пр. *w*, *b*, *g* во немскиот (*warm*, *brennen*, ст.-в.-нем. *gund-fano*), *g*, *v* во македонскиот (*гори*, *вари*). Во македонскиот дури би можело да се претпостави и трет рефлекс, *б*, во зборот *в-бруши* < и.-е. *gu̯hr̥-eu̯-t-* во значење: запече, зацрвени од печење, гори (од температура).

Ако се одлучиме за можноста од и.-е. *gu̯h* да добиеме два одн. три рефлекса, кои се всушност два одн. три алофони на и.-е. фонем *gu̯h*, тогаш веднаш се поставува прашањето за комплементарната дистрибуција на тие алофони. Меѓутоа од она што досега го изложивме се гледа дека тоа не е можно. Ако од на пр. *gu̯her-/gu̯hor-* го изведеме нем. *warm*, нешто што е сосем логично[24], тогаш треба од и.-е. *gu̯hen-* (удира, убива) да се изведе гот. *winja*, ст.-в.-нем. *winne* (пасиште. одн. место каде што се гони добитокот), нем. *Wunde* (рана одн. исеченица), македонското *гони*, *жнее* (одн. сече). Меѓутоа, од првиот корен уште и нем. *brennen* (гори), а од вториот и ст.-в.-нем. *bano* (убиец) и *gund-* (борба). Како што се гледа од овие примери не постои критериум за комплементарна дистрибуција. Тоа го покажува и македонскиот јазик:

---

[21] *W. Streitberg*, цит. д., стр. 123, заб. 3.

[22] *E. Seebold*, Die Vertretung. . ., S. 115.

[23] Македонски јазик, год. 22, стр. 81—86, 1971.

[24] *H. Hirt*, *Grammatisches und Etymologisches*, II. Zar *Vertretung der Labiovelare*, SS. 312—313.

од *gʷher-/gʷhor-* може да се изведат зборовите *ґрее, врие* и *в-бруґи*, значи три алофони во иста околина. Овој факт, меѓутоа, зборува дека тоа, всушност, не се три алофони, туку три посебни фонеми и дека зборовите со различни иницијални консонанти потекнуваат од три различни корени: **gʷher-*, **bher-*, **u̯er-* одн. *gʷhen-*, **bhen-*, **u̯en-*.

Но, поставувајќи го проблемот врз оваа основа, тешкотиите не се отклонети. Нов проблем настанува во разграничувањето на значењата на паралелните корени, со, на пример, иницијално *gʷh* и *bh*. Еве неколку примери: Според Зеболд[25] треба да се прави грижлива разлика меѓу корените **gʷher-* и **bher-*, при што првиот би требало да значи „пече (на жар)", „добива кафеава боја", а вториот „гори", „мириса". Според каков критериум да се прави таа разлика? Дали немскиот збор *Bär* (мечка), ст.-в-нем. *bero* да се изведе од и.-е. корен **bher-* со значење „кафеаво" или од **ĝhuer-*, па да се поврже со ст.-сл. збор звѣрь.

Поради неможноста да се лимитираат значењата на и.-е. корени не може да се одреди ни дистрибуцијата на алофоните. Така, како што видовме погоре, според Зеболд нем. *warm* не потекнува од **gʷhor-*, туку од **u̯er-*, бидејќи според него, од и.-е. *gʷh* во почетокот на зборот може да се јават само алофоните *g* (пред *u*) и *b* во сите други позиции. Тој, меѓутоа, вели: „Ова решение не е толку задоволувачко, но мораме да признаеме дека ст.-в.-нем. *habēn* и лат. *habēre*, и покрај потполното согласување во градбата и значењето, фонетски не може да се сведат под ист именител, туку се само варијанти"[26]. Лејн, од своја страна, го вели следново: „Според мене овде имаме нормален развиток на иницијалното *gʷh* во германски пред *o*, *ō*, а веројатно и пред предните вокали, како и пред *a*, *ā*. А тоа е: звучниот спирант се губи пред лабијалот во пра-германски иницијално исто како и во интервокална позиција"[27]. Значи, според Лејн, добивањето на германското *w* од и.-е. *gʷh* во наведените услови е нормално.

Овие опречни сфаќања за дистрибуцијата на алофоните на лабиоveларите, особено за лабио-веларот *gʷh*, наведува на мисла дека тие страдаат од произволности во толкувањето на опсегот и значењето на и.-е. корени со лабио-велари. Меѓутоа, едно нешто е јасно. И.-е. лабио-велари се нестабилни во речиси сите и.-е. јазици и се распаѓаат на своите составни фонетски делови, на еден билабијал и еден гутурал. Бидејќи во германските јазици веќе постојат фонемите *w* (билабијал) и *g* (гутурал), алофоните од и.-е. *gʷh* (а тоа важи и за останатите и.-е. лабио-велари) се фонемизираат на тој начин што се мешаат со веќе постојните фонеми и ја делат нивната понатамошна судбина. Билабијалниот алофон од и.-е. *gʷh* се меша со два германски фонема *ƀ* < и.-е. *bh*, која во почетокот на зборот дава *b* (оттука нем. *brennen* итн.) и со билабијалот *w* < од и.-е. *u̯*, кој иницијално останува *w* (оттука нем. *warm*). Значи и.-е. корен *gʷher-* во германскиот се распаднал

[25] *E. Seebold*, цит. д., стр. 114.
[26] Истиот, цит. д., стр. 115.
[27] *G. Lane, The Labiovelars*, p. 24.

на корените *bher, *uer и *gher (од последниов корен во германските јазици не потекнуваат зборови). Слично е со и.-е. корен *$g^u$hen- кој во германскиот се распаѓа на *bhen- (оттука ст.-в.-нем. bano = убиец), *uen- (оттука ст.-в.-нем. wundo = рана) и на ghen (оттука ст.-в.-нем. gund-fano = бојно знаме).

Сосем исто се случува и со и.-е. gu. Во германскиот овој и.-е. фонем се распаѓа на алофоните k и w, кои се фонемизираат мешајќи се со веќе постојните фонеми k и w. Така од и.-е. корен *guel- се добива коренот *gel- (студен; оттука нем. kalt) и *uel- (се тркала, осебујно се движи; оттука нем. Welle = бран, wallen = врие). Со оглед на тоа дека консонантската група kw во германските јазици е можна, овие два фонема може да стојат и еден до друг па се јавуваат и форми како quellen (извира). Оваа форма може да се сфати како да потекнува од контаминиран германски корен kwel од германските корени *kel- и *wel-.

### ЛИТЕРАТУРА


1. *Zupitza E., Die Germanischen Gutturale, Berlin,* 1896.
2. *Streitberg W., Urgermanische Grammatik, Heidelberg,* 1963.
3. *Prokosch E., A Comparative Germanic Grammar, Baltimore,* 1938.
4. *Lane G., The Labiovelars before ŏ in Germanic, in: The Journal of English and Germanic Philology (JEGPh),* pp. 17—26.
5. *Krahe H., Germanische Sprachwissenschaft, I. Berlin,* 1956.
6. *Lane T., Pure Labials from Labiovelars in Germanic, JEGPh,* 38, pp. 184—200.
7. *Sievers, Zur Accent-and Lautlehre der Germanischen Sprachen,* in: *Beiträge zur Geschichte der deutschen Sprache und Literatur (PBB),* 5, SS. 63—163.
8. *Bennett, Pre-Germanic (p) for Indo-European* ($k^w$), in: *Language,* 45, Nr. 2, pp. 243—246.
9. *Hirt E., Handbuch des Urgermanischen, I, Heidelberg,* 1931.
10. *Seebold, E. Die Vertretung idg. $g^u$h im Germanischen,* in: *Zeitschrift für vergleichende Sprachforschung auf dem Gebiete der Indogermanischen Sprachen,* 81, SS. 104—133.
11. *Hirt H., Zur Vertretung der Labiovelare,* in: *PBB,* SS. 312—315.


Душко ТОМОВСКИ

## THE LABIO-VELARS IN THE GERMANIC LANGUAGES

(S u m m a r y)


Because of their uncertain etymology it is impossible to determine the reflexes of the I.—E. labio-velars in the Germanic languages, that is, to find out the complementary distribution of their allophones. The author considers that the I.—E. labio-velars, being unstable compoud sounds, disintigrate into allophones consisting of, and fall together with the already existing phonemes. So, they create new roots, which are semantically close to, or fall together with the already existing roots of the same form.

According to the author, instead of looking for the dubious distribution of the allophones it is more advisable to find out the roots into which they disintegrate. By doing so it is not necessary to separate semantically such close words as *warm, brennen,* or *kalt, quellen, Welle.*

Душко ТОМОВСКИ

# ЗИВЕРСОВИТЕ ЗАКОНИ ВО СТАРО-ВИСОКО-НЕМСКИОТ

## 1.

Во 1878 година Живерс го постави следниов закон за и.-е. полувокали: „Неакцентираното... *i* и *u* пред вокал е консонант по краток, а вокал по долг слог без оглед на положбата на акцентот во зборот"[1]. Законов се однесува за сите и.-е. јазици. Во германските јазици, според овој закон, би требало да се добијат вакви форми: гот. *harjis*, но *hairdeis* (*eis* < *ijis* < *ijes* < *ijessi*) или *þakjan*, но **sōkian*. Ова значи дека *i* и *j* одн. *u* и *w* се распределуваат според одредени правила одн. дека се дистрибуираат комплементарно: *j* по краток, а *i* по долг вокал или дифтонг, што значи дека се тоа алофони на еден фонем /*i*, *j*/ одн. /*u*, *w*/.

Отстапувањата од овој закон во западно-германските јазици Зиверс ги толкува со дејството на законот за синкопирање: „Двата принципа мораа неизбежно да се судрат и на крај западно-германскиот принцип за скратување однесе победа"[2].

Во најново време Еџертон[3] го постави Зиверсовиот закон врз фонолошки основи и го прошири врз назалите и ликвидите, а Леман[4] вака сфатениот закон, под името Закон на Зиверс и Еџертон, го примени врз германските јазици.

Еџертон смета дека полувокалите, назалите и ликвидите се јавуваат со три алофони: /*i*, *j*, *ij*/, /*u*, *w*, *uw*/, /*n̥*, *n*, *n̥n*/, /*m̥*, *m*, *m̥m*/, /*l̥*, *l*, *l̥l*/, /*r̥*, *r*, *r̥r*/, одн. како вокал, консонант и вокал + консонант.

Правилата за нивната комплементарна дистрибуција што ги поставува Еџертон[5], а врз германските јазици ги применува Леман[6], се:

---

[1] *E. Sievers, Zur Accent- und Lautlehre der germanischen Sprachen*, S. 129.

[2] Истиот, цит. д., стр. 131.

[3] *F. Edgerton, The Indo-European Semivowels*, pp. 83—124; истиот, *Sievers' Law and IE Weak-Grade Vocalism*, pp. 235—265.

[4] *W. Lehman, The Proto-Indo-European Resonants in Germanic*, pp. 355—366.

[5] *F. Edgerton, The Indo-European Semivowels*, pp. 84—87.

[6] *W. Lehman*, цит. д., стр. 357 и след.

Првиот алофон (вокал) на полувокалот, назалот или ликвидот се јавува ако се најде меѓу два консонанта во почетокот на зборот пред консонант или на крајот на зборот по консонант. За нив Еџертон ги поставува следните шеми:

а) *tit* (*t* = консонант, *i* = вокален алофон на полувокал, назал или ликвид). Примери: гот. *-budum*, ст.-англ. *budon*, ст.-сакс. *budun*, ст.-в.-нем. *butum* (1. лице прет. плурал).

б) *it-*: гот. *ufar*, ст.-в.-нем. *ubir*.

в) *-ti*. Овој случај ќе биде третиран под 2.

Вториот алофон (консонант) се јавува меѓу два вокала, на почетокот на зборот пред вокал, меѓу консонант и вокал и на крајот на зборот по вокал, според шемите:

а) *aja* (*a* = вокал, *j* = консонантски алофон на полувокал, назал или ликвид, *t* = консонант). Примери: ст.-в.-нем. *sājan*, *bluojan*, *spîwan*, *snēwes*, *hewi* (сено), *frewida* (радост), *beran*.

б) *ja-*: гот., ст.-англ, ст.-сакс. *juk*, ст.-в.-нем. *joh*, гот. *jēr*, англ. *jēar*, ст.-в.-нем. *jār* (година); гот. *waldan*, ст.-в.-нем. *waltan*, гот. *wula*, ст.-англ. *wulle*, ст.-в.-нем. *wolla*; гот. *niujus*, ст.-в.-нем. *niuwi*; гот. *raihts*, ст.-в.-нем. *reht*; гот. *lein*, ст.-в.-нем. *lîn* (лен).

в) *atja*: гот. *harjis* (војска).

г) *-aj*: Овој случај не е присутен во германските јазици.

Третиот алофон (вокал + консонант) се јавува во вакви шеми:

а) *ktija* (*kt* = било кои два консонанти, *ij* = вокален и консонантен алофон на полувокал, назал или ликвид, *a* = вокал). На пример, гот. *hairdeis* (овчар).

б) *ātija* (*ā* = било кој долг вокал или дифтонг). На пр. гот. *sōkeis* (наставката *-eis* < *ijes* < *ijessi*, в. горе).

в) *tija*: ст.-в.-нем. *dorn* (трн).

Леман ја дискутира готската форма *sunja* (вистина) од и.-е. **sn̥ti̯o*[7]. Според наведените правила за комплементарна дистрибуција, бидејќи овде имаме група од два консонанта, герм. **sunþ-* > **sunđ-*, суфиксот би требало да се јави со својот алофон *ij*, а не со *j*. Леман тука ја прави следнава супозиција: и.-е. *n̥* во пра-германски долго време се задржало како вокално *n̥*, така што германската форма *sunđ-* всушност се состои од краток вокал *n̥* + консонант *đ*, па по таква секвенца, нормално, се јавува алофонот *j*. Оваа идеја за вокално *n̥* ја употреби Левин[8] за објаснување на партиципите од III. аблаутен ред на *-un-*. Имено, овој аблаутен ред се дели на две подгрупи, според вокалот во партиципот: глаголите чиј корен свршува на назал во партиципот имаат *u* одн. *un* (< и.-е. *m̥*, *n̥*), а оние што свршуваат на ликвид *o* одн. *ol*, *or* (< и.-е. *l̥*, *r̥*). Така, *gi-klumban*, *gi-buntan*, но *gi-*

[7] Исто, стр. 360.

[8] *S. Levin*, *A Note on Germanic n̥*, pp. 631—632.

*goltan*, *gi-worfan*. Повикувајќи се на Лемановата супозиција Левин смета дека *i* пред ликвид станало порано фонем и како такво било подложно на фонетски промени (на дејството на *a* од следниов слог), додека *u* пред назал останало силабско во времето на дејствувањето на гутуралниот умлаут и останало непроменето.

Леман се обиде врз германските слаби глаголи од I. група да покаже дека во германскиот дејствува и законот што Еџертон го нарече „обратен закон на Зиверс"[9]. Имено, ако се појави групата *ij* од какво и да е потекло, *таа се скратува во j доколку се најде пред* краток вокал + консонант (самиот Зиверс таа појава ја нарече синкопа, в. горе). Така, според Леман, од *naz-eje/o* > *naz-ij-* > *nasjan*. Гласот *i* се губи бидејќи претходното *a* е кратко, но *sōkeis* < *sōk-ij-izi*, *i*-то останува, бидејќи *ō* е долго.

Против ваквото толкување се јавува Марчанд[10] укажувајќи дека кај слабите германски глаголи од I. група постојат суфиксите *eje/o* и *je/o* и дека и двата суфикса се распределуваат на ист начин, според законот на Зиверс, што значи дека во германскиот не постои „обратен Зиверсов закон". Тоа доаѓа поради едноставната причина, што во германскиот *i* и *ii̯* > *ī* се посебни фонеми кои се наоѓаат во опозиција: гот. *greipan* (инф.; фаќа): *gripan* (парт. неутр.). Оттука Марчанд извлекува заклучок дека „во времето кога и.-е. *ei̯* во германскиот станало *ii̯*, и.-е. систем на сонантните алтернации, барем што се однесува до *i, j, ij*, се распаднал"[11].

Леман[12] ги отфрла забелешките на Марчанд со тврдењето дека дистрибуцијата на алофонот *ij*, кој се јавува само на границата на слогот, нема ништо општо со развитокот на и.-е. дифтонг *ei̯* во *ī* во германскиот.

2.

За вокалите *i* и *u* во вториот слог Зиверс го постави следниов закон: „Германското *u* (во двосложни зборови) во западно-германскиот се чува по краток вокал, а се губи по долг"[13]. Истото правило важи и за *i*[14]. Примерите со кои треба да се потврди ова правило се:

а) *u се чува по краток слог*: ст.-сакс. *fehu*, ст.-в.-нем. *fihu*, гот. *faihu*, меѓутоа, ст.-англ. *feo(h)*; ст.-сакс. *filu*, ст.-в.-нем. *filu*, ст.-англ. *feola*, гот. *filu*; гот. *hairus*, ст.-англ. *heoru*, ст.-сакс. *heru*; гот. *liþus*, ст.-англ. *leodu*, *lid*, ст.-сакс. *lidu*, *lid*; гот. *sidus*, ст.-англ. *sidu*, ст.-сакс. *sidu*, ст.-в.-нем. *situ*; гот. *skatus*, ст.-англ. *sceadu*, ст.-в.-нем. *scatu*; гот. *sunus*, ст.-англ. *sunu*, ст.-сакс. *sunu*, ст.-в.-нем. *sunu*.

---

[9] *W. Lehman*, цит. д., стр. 361.

[10] *J. Marchand, The 'Converse of Sievers' Law' and the Germanic First-Class Weak Verbs*, pp. 285—287.

[11] Истиот, цит. д., стр. 287.

[12] *W. Lehman, A Definition of Proto-Germanic*, p. 72,

[13] *E. Sievers*, цит. д., стр. 104,

[14] Исто, стр. 105,

б) *i се чува по кретпок слог*: гот. *hugs*, ст.-англ. *hyge* (во ст.-англ. *e* < *i*), ст.-сакс. *hugi*, ст.-в.-нем. *hugi*; гот. *qums*, ст.-англ. *cume*, ст.-сакс. *cumi*, ст.-в.-нем. *chumi*; гот. *slahs*, ст.- англ.*slege*, ст.-сакс. *slege*, ст.-в.-нем. *slege*; гот. *wins*, ст.-англ. *wine*, ст.-сакс. *wine*, ст.-в.-нем. *wini*.

в) *u се губи по долг слог*: гот. *dauþus*, ст.-англ. *dead*, ст.-сакс. *dōd*, ст.-в.-нем. *tōd*; гот. *haidus*, ст.-англ. *hād*, ст.-сакс. *hēd*, ст.-в.-нем. *heit*.

г) *i се губи по долг вокал*: гот. *bruþs*, ст.-англ. *bryd*, ст.-сакс. *brud*, ст.-в.-нем. *brūt*; ст.-в.-нем. *brūt*; гот. *ga-dēþs*, ст.-англ. *dǣd*, ст.-сакс. *dād*, ст.-в.-нем. *tāt*.

Отстапувањата од ова правило, како на пример кратките форми, ст.-англ. *feoh*, *lid*, ст.-в.-нем. *lid*, Зиверс ги толкува со дејство на аналогија од долгосложните зборови[15].

Крае се обидува да го прошири Зиверсовото правило и врз готскиот, велејќи дека во готскиот дејствувала аналогијата во обратен смер: во готскиот *u* навлегло и во зборовите по долг вокал, на пример, *flōdus*. Тој дури смета дека ова правило е општо германско, а западно-германските односи најверно ја прикажуваат општо-германската состојба"[16].

Тргнувајќи од фактот дека исклучоците од ова правило се големи, особено во готскиот каде што „*i* исто толку отпаѓа, колку што се чува", Макаев[17] доаѓа до заклучок дека „правилото на Зиверс не се однесува до општо-германската епоха, туку до еден подоцнежен период, до периодот кога постоеле одделни групи германски дијалекти"[17].

3.

И двата закона на Зиверс може да се сведат под ист именител. Правилото за судбината на *i* и *u* во двосложни зборови всушност е изразен со формулата *-ti* (в. под 1.). Разликата на овој случај од оние под 1. се состои во тоа што овде не се работи за дистрибуција на алофони, туку за присуство и отсуство на алофоните *i* и *u* во зависност од карактерот на претходниот слог.

Затоа проблемот што се поставува е: постои ли комплементарна дистрибуција на алофоните во германските јазици според законите на Зиверс дополнети од страна на Еџертон и Леман?

Што се однесува до проблемот за дистрибуцијата на алофоните *i*, *j*, *ij* итн. може да се констатира следново:

Шемите што ги постави Еџертон (кои се однесуваат до ведскиот јазик, а Леман се обиде да ги примени врз германскиот), очигледно не важат за германскиот. Дури и во готскиот, во кој најмногу се зачувани принципите за дистрибуција на овие алофони, има доста отста-

[15] Исто, стр. 106.

[16] *H. Krahe*, *Germanische Sprachwissenschaft*, *I*, p. 129.

[17] Сравнительная грамматика германских языков, II, стр. 319.

пувања. На пример, во готскиот имаме *sokjan*, а не *sokian* како што би требало да биде според Зиверсовиот закон. Овие отстапувања се уште поголеми за другите германски јазици, во кои дистрибуцијата на *i*, *j* *ij* итн., според наведените принципи, сосем се губи. Ова особено важи за ст.-в.-нем. Таму се јавуваат формите *hirtie* (дат. синг.), наспрема гот. *hairteis*; *suntia*, наспрема гот. *sunja*. Ова зборува за тоа дека наведените услови за дистрибуција не важат повеќе и го наметнува прашањето дали во ст.-в.-нем. *j* и *i* одн. *w* и *u* се посебни фонеми или алофони дистрибуирани според некои други услови, а не оние што ги наведува Зиверс и Леман. Имено во ст.-в.-нем. *j* и *w* се јавуваат само пред вокали (*jagēn*, *jār*, *jehan*; *wōla*, *wurm*) додека *i* и *u* само пред консонанти (*irren*, *irdisk*; *ubil*, *uppig*). Во зборовите *io*(*h*), *uoben* имаме дифтонзи *io*, *uo*, а не *i* одн. *u* пред *o*! Во средината на зборот *j* и *w* може да се јават како преодни консонанти, но може и да се изгубат: *sājan*, *sāwan*, *sāen*. Тоа значи дека во оваа позиција тие се слободно варирани. Меѓутоа, *w* може да биде и постојан консонант во оваа позиција, на пр. *snewes* (ген. пл.), *far*(*a*)*wa*, *swalawa*. Значи, *j* во средината на зборот може да се јави само меѓу вокали, а *w* меѓу вокали и (по испаѓањето на неакцентираното а) по консонантите *r* и *l*. На крајот на зборот не се јавуваат *j* и *w* туку само *i* и *u*: *hirti*, *sunu*.

Сето ова зборува за комплементарна дистрибуција на /*i*, *j*/ и /*w*, *u*/. Меѓутоа, и покрај оваа дистрибуција, во ст.-в.-нем. *i* и *j* одн. *w* и *u* се посебни фонеми, бидејќи може да стојат еден до друг, што е исклучено кога се работи за алофони. На пример, (*ge*)*jiht* (исказ, потврда), *wunda* (рана). Треба да се напомене дека спојот *ji* е редок во ст.-в.-нем. и тој во ср.-в.-нем. ќе се избуби со што *i* и *j* во оваа епоха стануваат алофони, но дистрибуирани според поинакви критериуми од оние што се дефинирани со законот на Зиверс. Така, овој збор во ср.-в.-нем. гласи *jëhe*. Што се однесува до *w* и *u* тие остануваат фонеми.

Кај назалите и ликвидите, одн. нивните манифестации *un*, *um*, и *or*, *ol* во партиципите на јаките глаголи од III. аблаутен ред поскоро станува збор за првобитна комплементарна дистрибуција на *u* и *o*, имено *u* пред назал + консонант, *o* во другите позиции, отколку за *n̥* и *a*-умлаут од *u* кај ликвидите. Нема никаква причина да се верува дека *m̥* и *n̥* имале поинаков развиток од сонантните ликвиди.

И законот на Зиверс за судбината на *i* и *u* на крајот на зборот во двосложни зборови покажува големи отстапувања. Имено, *i* и *u* може да се сретнат и во зборови со претходен долг вокал и, обратно, да отсуствуваат во зборови со претходен краток вокал. Еве неколку примери: ст.-в.-нем. *māri* (вест; а не *mār*), исто како *meri* (море), но од друга страна *slag* (а не *slegi*). Ова зборува дека дистрибуција присуство-отсуство на *i* и *u* во ст.-в.-нем. (и во останатите германски јазици) станали ирелевантна. Впрочем, тоа е нешто што треба да се очекува откако погоре утврдивме дека овие гласови во ст.-в.-нем. се посебни фонеми и како такви тие може да се најдат во секоја позиција. За ова зборува и фактот што во ст.-англ. дифтонгизацијата на

кратките вокали пред *r*, *l*, *w* не непредизвикала губење на крајното *i* и *u*, на пример, *feolu* исто како *sidu*, но од друга страна *feorh* (а не *feorhu*; живот).

Тешко може да се каже нешто одредено за хронологијата на исчезнувањето на оваа дистрибуција. Додека случаите разгледани под 1. се најблизу до дефиницијата на Зиверсовиот закон за дистрибуција на алофоните *j*, *i* и *w*, *u*, кои не се во апсолутниот крај на зборот во готскиот јазик, случаите под 2. се најблизу до соодветниот Зиверсов закон во западно-германските дијалекти, а готскиот најмногу се отклонува од него. Ова чиниш укажува дека првиот Зиверсов закон бил општо-германски, а вториот западно-германски. Впрочем Зиверс овој закон и го дефинира за западно-германските дијалекти. Причината за кршењето на комплементарната дистрибуција на *i* и *u* на апсолутниот крај на зборот треба да се бара во дејствата на законот за испаѓање на кратките вокали на крајот на зборот со кој се опфатени и овие случаи како и дејството на аналогијата на „многубројните долгослоговни зборови“[18]. Пример за вакво обопштување е 2. лице претерит синг. на јаките глаголи во западно-германските јазици: ст.-в.-нем. *zigi*, но *nāmi*. Меѓутоа, овде обопштувањето не е извршено според долгослоговните, туку според краткослоговните основи, поради тоа што последниве според законот на Зиверс го чуваат крајното *i*, а освен тоа, тие се помногубројни. Според Безеке 2. лице синг. кај претеритот на јаките глаголи првобитно имало наставка *-t* (< и.-е. *-tha*), меѓутоа тоа се задржало само кај претеритно-презентните глаголи: *mah-t*, *scol-t*. Инаку *i* е добиено од пра-герм **iz* < и.-е. *-es*, кое е наставка за тематскиот аорист. Според него ова *i* требало да се одржи само кај кратките основи, „меѓутоа се обопштило поради и.-е. акцент на крајот од нултата степен на основата“[19]. Но ако акцентот бил на крајот на зборот, тогаш врз *s* не би дејствувал Вернеровиот закон, па *s* не би минало во *z*, туку би се одржало како *s*. Значи, мора да се претпостави дека акцентот не влијаел врз испаѓањето или чувањето на *i* туку дека тоа се одржало по аналогија на краткослоговните основи и тоа од парадигматски причини: 1. краткослоговните основи се помногубројни и 2. во претерит сингулар употребен е белег за одржување опозиција спрема 1. и 3. лице синг., во случајов гласот *i*.

Со законот на крајот на зборот би можело да се објаснат и примерите ст.-в.-нем. *wini* (пријател) и *slag* (удар), кои му противречат на Зиверсовиот закон. До вакви противречни ситуации се доаѓа поради тврдењето дека номинативот на *i*-деклинација се образува од нултата степен на суфиксот *ei*. Крае: „Ознаката на оваа класа како и деклинација се темели врз нултата степен на формансот што ја образува основата, која се јавува во ном., акуз. и вок. синг. и дат. и акуз. пл.“[20] Јасно е дека при ваква дефиниција се јавува исчезнување или останување кое треба да се објасни со аналогија или додатни правила.

[18] *E. Sievers*, цит. д., стр. 106.

[19] *G. Baesecke*, *Einführung in das Althochdeutsche*, S. 204.

[20] *H. Krahe*, цит. д., II, стр. 25,

Сé би било поинаку ако во наведените падежи се допушти и нормална степен *ei* > герм. *ī*. Тогаш лесно би можело да се објаснат формите со *i* на крајот од зборот (ст.-в.-нем. *wini* < и.-е. **u̯en-ei*) и без *i* (ст.-в.-нем. *gast* < и.-е. **ghost-i*). Тогаш би се избегнала и потребата од прибегнување кон аналогија во случаите како ст.-в.-нем. *slag*, ст.-сакс. *slegi*, бидејќи ст.-в.-нем. форма се изведува од нултата степен, а ст.-сакс. од нормалната степен (крајното *i* во ст.-в.-нем. *slag*, слично како *i* во *gast*, испаднало пред да предизвика умлаут). Би се избегнала и потребата од воведување на поимот „позициона должина" за случаите во кои по краткиот вокал следи група од два консонанти, како што е примерот со зборот *gast*. Имено, овој збор се третира како долгослоговен поради тоа што по краткото *a* следи консонантска група *-st*, а сé со цел да се вклопи во шемата на Зиверсовиот закон.

## ЛИТЕРАТУРА


1. *E. Sievers, Zur Accent— und Lautlehre der germanischen Sprachen*, во *Beiträge zur Geschichte der Deutschen Sprache und Literatur* (PBB), 5, 1878, pp. 63—163.
2. *F. Edgerton, The Indo-European Semovowels, Language*, 19, pp. 83—124.
3. Истиот, *Sievers' Law and IE Weak-Grade Vokalism, Language*, 10, pp. 235—263.
4. *W. Lehmann, The Proto-Indo-European Resonants in Germanie, Language*, 31, pp. 355—366.
5. *S. Levin, A Note on Germanic n̥, Language*, 32, pp. 631—632.
6. *J. Marchand, The 'Converse of Sievers' Law' and the Germanic First-Class Weak Verbs, Language*, 32, pp. 285—287.
7. *W. Lehmann, A Definition of Proto-Germanic, Language*, 37, pp. 67—74.
8. *H. Krahe, Germanische Sprachwissenschaft, I, Berlin* 1956, *II, Berlin* 1948.
9. Сравнительная грамматика германских языков, II, Moskva, 1962.
10. *G. Baesecke, Einführung in das Althochdeutsche, München*, 1918.


Duško TOMOVSKI

## SIEVERS' LAW IN OLD HIGH GERMAN

(Summary)

The position of the author is: there is no complementary distribution of the Pre-Germanic allophones *i*, *j* and *u*, *w* of the I.—E. semivowels *i̯* and *u̯* in the Old High German, because, according to him, the OHG sounds *i*, *j*, *u*, *w* are separate phonemes. Being phonemes, the i and *u* in the final position in the disyllabic words may be present or absent, regardless of the length of the previous syllable. The *i* and *u* in this position are much more under the influence of the Law of Word-Endings than of Sievers' Law. So, Sievers' Law in its two aspects does not work any more in OHG.

Владимир ЦВЕТКОВСКИ

# СЛОЖЕНИ ИМЕНКИ ВО АНГЛИСКИОТ И МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК
## (Контрастивна анализа)*

Образувањето на сложени именки станува од потребата на еден збор да му се даде пошироко значење од она што во основа го има, а со тоа што тој се доведува во соодное со друг збор. На тој начин се создаваат сложени морфолошки структури — *композити* или *сложени именки.*

Во најголем број случаи носител на основното значење на сложенката се јавува вториот елемент — *детерминатумот* кој се надополнува со значењето на првиот елемент во композитот — *детерминантот.* Во вакви случаи, значењето на композитот—сложенката претставува збир од значењата на нејзините составни елементи, кои, ако се обележат со *A* и *B*, тогаш значењето на новата лексема што се образува по ваков пат претставува збир од $A+B$. Овде значењето на сложенката останува и натаму во центарот на значењата на нејзините конституенти; затоа овој вид сложенки се наречуваат *ендоцентрични.* Вакви се англиските сложенки како *blueberry → the berry is blue*; односно македонските како *црнозем → земјата е црна.*

Кај некои сложенки значењето се формира вон центарот на значењата на лексичките морфеми од кои се состои односната сложенка, така што тоа најчесто претставува особина што е апстрахирана од основните значења на елементите на сложенката; на пример, англиската сложенка *bluestocking* не означува вид чорап ами 'учена жена'; слично на ова, *redcoat* не значи вид палто, во случајов црвено, ами 'војник од британската војска'.

Во македонскиот јазик сложенката *заваритенџере* не означува специфичен вид тенџере ами 'лице што заборава да се врати кога ќе појде некаде' — овој вид сложенки се наречуваат *ексоцентрични.*

Сложените именки се сложени морфолошки структури кои се образуваат со спојување на слободни лексички и коренски морфеми, честопати доградувани со врзани деривациски и суфиксални морфеми.

---

* Ова е кратка содржина на докторската дисертација одбранета на 29 јуни 1973 година на Филозофскиот факултет при Универзитетот „Кирил и Методиј" во Скопје.

Распоредот на морфемите на површинската структура го условува морфолошкиот вид на сложената именка. Меѓутоа, синтагматскиот карактер на композитите навестува дека тие се резултат на сложени синтаксички процеси кои не можат да се откријат од површинската структура.

Спојувањето на слободните лексички морфеми во композити не станува механички. Изолирано гледано, лексичките морфеми во склопот на лексичкиот регистар на еден јазик фонолошки се маркирани со примарен акцент. Две лексеми што си го задржале својот примарен акцент и не се издвоиле од бинарноста на нивната семантичка вредност се редови од лексеми или *зборовни составu*. Вистинска сложенка е само оној композит што успеал да се изолира од бинарниот карактер на зборовниот состав. Во процентот на изолацијата од паралелниот зборовен состав, во кој лексемите се наоѓаат пред да се спојат во композит, доаѓа до фонолошки промени во квалитетот на нивните акценти. Во англискиот јазик примарниот акцент на детерминатумот на сложенката се редуцира во терцијален, така што примарните акценти на елементите во зборовниот состав *ráin* и *bów* се претвораат во / ´ ` /, sp. *ráin—bòw*; на тој начин се формира специфичен акцентски образец со кој се маркирани голем број сложенки во англискиот јазик.

Во македонскиот јазик двојниот примарен акцент на лексемите се редуцира во еден акцент приспособувајќи се кон фонолошките законормерности на трисложниот акцентски образец на повеќесложните зборови; на тој начин *вино* и *жито* во сложенката се акцентирани со /'. . . /, sp. *винóжито.*

Фонолошкото издвојувања на сложенката од бинарниот акцент на паралелниот зборовен состав е проследено и со семантичко изделување од бинарниот карактер на зборовниот состав. Како *rain* така и *bow* се носители на засебни семантеми, но во композитот *rainbow* тие го редуцираат двојниот семантички однос и на тој начин се формира нова семантема. Сличен е процесот на формирањето на значењето на македонската сложенка *виножито*, само што овде е земена симболиката на боите на виножитото при што жолтата означува *жито*, додека црвената *вино.*

Поаѓајќи од овие општи лингвистички особини на сложените именки, при анализата на композитите во англискиот и македонскиот јазик се обидовме да ги истакнеме сличностите и разликите што постојат во нивната морфолошка структура во обата јазика.

Појдовна точка ни беше површинската структура, зашто тука најјасно се оцртуваат формалните разлики до кои доаѓа во распоредот на морфемите во склопот на продуктивните морфолошки обрасци што се застапени како во едниот така и во другиот јазик.

При одредувањето на типот на морфолошкиот образец како критериум ни служеа граматичките маркери со кои лексемите — конституенти на сложената именка се обележани во речничкиот регистар. Не секогаш сложените именки се состојат од јасно издиференцирани

лексички морфеми. Има случаи кога слободните базични морфеми се коренски морфеми кои, во формата во која се наоѓаат во составот на сложените именки во речничкиот регистар, не постојат, поради што е тешко тие да се вредат кон некоја од морфолошките зборовни групи. Без оглед дали тие се наречуваат *Non-Morphemes* (*Marchand*) или *formatives* (*Bolinger*) тие нужно се земаат предвид при дескрипцијата на кој и да е вид морфолошки структури, па и кога ќе се најдат во состав на сложените именки. Присуството на ваков вид конституенти во составот на англиските сложени именки битно не ја менува природата на сложенката, тие би се обележале, евентуално, како —*N* или —*Adj* додека при одредување на родот на односната сложенка тие се неутрални. Таква е сложенката *cranberry* каде конституентот *cran* морфолошки е необележан.

Во македонскиот јазик присуството на вакви коренски морфеми е многу позначајно одошто во англискиот, особено ако тие се најдат во позиција на детерминатум, зашто според карактерот на нивниот завршок се одредува и родот на односната сложенка. Сложенката *црнозем* се состои од морфемите {'*црн*'-}, спојовната морфема {-*о*-} и коренската морфема {'-зем'}. Детерминантот {'црн'-} граматички е обележан како придавка, додека коренската морфема {-'зем'} во оваа форма во речничкиот регистар не постои поради што и нејзиниот граматички маркер, на прв поглед, не може да се одреди. Затоа појдовме од полнозначната лексема *зем-ја* и бидејќи таа е обележена со граматичкиот маркер *именка* тогаш и коренската морфема {-'*зем*'} ја вредивме во морфолошката зборовна група именки. Без оглед на тоа што полнозначната лексема *земја* е од женски род, сложенката *црнозем* е од машки род поради консонатскиот завршок на коренската морфема.

Кога сме кај општите морфолошки особини на сложенките треба да се истакнат и основните принципи, според кои се врши распоредот на морфемите во склопот на еден морфолошки образец. Во англискиот јазик може да се изменат местата на детерминатумот и детерминантот, но бидејќи носител на основното значење е секогаш детерминатумот тогаш значењето на сложенката се одредува исклучително според него. Покрај *milkchocolate* во англискиот јазик постои уште и *chocolatemilk*. Во првиот случај сложенката означува вид чоколадо — *млечно чоколадо*, во вториот таа означува млеко и тоа *чоколадно млеко*. Распоредот на врзаните морфеи кои изразуваат множина или посвојност кај англиските сложенки, не е стриктно утврден. Множинската морфема која кај голем број сложенки оди со вториот елемент: *bus-stop* — *bus-stops*, кај некои сложенки таа оди со првиот елемент; покрај *atorney general* се среќава и *atorneys general*. Има и такви случаи каде и двата елементи на сложенката се плурализираат, и тоа главно кај оние сложенки кај кои во функција на детерминант ќе се најде именката *man* односно *woman*: *man-friend* — *menfriends*; *woman-gardener* — *women-gardeners*. Кај овие сложенки детерминантите *man* и *woman* вршат квалификаторска функција и во изворната реченица се именски дел на глаголската фраза:

*manfriend* → *the friend is a man*;
*woman-gardener* → *the gardener is a woman*.

Има извесен број англиски сложенки кај кои конституентите *man* односно *woman* не вршат квалификаторска функција и во изворната реченица тие се објект во глаголската фраза:

*man-eater* → *X eats the man*

*woman-hater* ---- *X hates the woman.*

Кај ваквите сложенки се плурализира само вториот елемент: *man-eater* — *man-eaters*; *woman-hater* — *woman-haters.*

Во македонскиот јазик инверзијата на составните елементи на една сложенка не може така еластично да се спроведува како во англискиот. Сепак, покрај *виножито* се среќава уште и *житовино*, но ова не доведува до промени во значењето. Вакви случаи се многу ретки.

Вистинските сложенки во македонскиот јазик го плурализираат само вториот елемент: *арнотворец* — *арнотворци.* Таму каде што доаѓа до плурализирање на обата елементи тогаш таков композит не е сложенка ами зборовен состав: *Четири Воденички*, *Горни Ливади* и сл.

Во англискиот јазик родот на сложените именки се одредува според нивното значење, и бидејќи овде родот по правило е природен, сложенките што означуваат суштества од машки пол се од машки род: *man-servant*; од женски род е *woman-servant*; имињата на сè неживо или апстрактни поими се од среден род: *blackberry*, *headache* и сл.

Овде одредувач на родот може да биде како детерминантот така и детерминатумот. Од машки род покрај *man-friend* е и *postman*, додека од женски род е и *girlfriend* и *landlady*.

Родот на ексоцентричните сложенки зависи исто така од полот на лицето што е носител на такви особини означени со сложенката. *Pick-pocket* може да биде и од машки и од женски род, *bluestocking* е од женски род; *redcoat* е од машки итн. Инаку ако би се пошло од родот на конституентите овие сложенки би биле од среден род.

Во македонскиот јазик родот се одредува исклучително според формата на детерминантумот. Од машки род се *горномалец* и *црнозем*; од женски; *горномалка*; *сувомразица*, *гололедица* и сл.; од среден: *песнопојче*. Исклучок од ова прават ексоцентричните сложенки каде родот се одредува според полот на лицето што го означува сложенката; сп. *Паца толчигас*, *Петре врткапа*.

Кај македонските сложени именки детерминантот е неутрален при одредувањето на родот, доколку доаѓа до конгруенција во родот на детерминантот и детерминатумот тогаш тоа не е сложенка туку зборовен состав: *кисело млеко*, *Црн Мост* за разлика од *Шар-Планина* или *Суводол*.

Според граматичките маркери на конституентите на англиските, односно, македонските сложени именки ги установивме следните морфолошки обрасци:

| *Англиски обрасци* | | *Македонски обрасци* | |
|---|---|---|---|
| N+N | rainbow | N+N | виножито |
| Adj+N | blackbird | Adj+N | црвеноперка |
| V+N | whet-stone | V+N | вртикапа |
| Pron+N | self-admiration | Pron+N | себељубие |
| N+{-s}pos+N | cowslip | N+{-pos}+N | божнлак |
| N+VbN-ing | sight-seeing | N+VbN-nje | грозје-брање |
| N+V(stem) | earthquake | N+V(stem) | земјотрес |
| N+N(agent) | housekeeper | N+N(agent) | знаменосец |
| Num+N | five-finger | Num+N | петкамен |
| Prep+N | under shirt | Prep+N | поткошула |
| N+{-o-}+N | anglomania | N+{-o-}+N | англоманија |

Засебна група образуваат такви сложенки кои се застапени само во едниот јазик: англискиот, односно македонскиот. Англиски обрасци што не се застапени во македонскиот јазик се:

| | |
|---|---|
| V—{-ing}+N | walking-stick |
| V+Part | make-up |

Македонскиот јазик содржи еден морфолошки образец кој не е застапен во англискиот јазик:

V(imp) + V(imp) сечифрлај

Во рамките на еден морфолошки образец, идентичен во обата јазика, како оној што се состои од *N* + *N* или *Agj* + *N*, кај некои македонски сложенки може да дојде до квантитативна разлика во дистрибуцијата на морфемите. Покрај слободните лексички или коренски морфеми може да се јави уште и спојовна морфема {-o-}, сп.: *гор-о-цвет*, односно, *Сув-о-дол* и сл. Натаму, некои сложенки своето дооформување го вршат со помош на деривациска суфиксална морфема: *црвен-о-пер-ка*.

Ваквата разлика во бројот на морфемите битно не ја менува структурата на морфолошкиот образец зашто овие морфеми не вршат измени врз квалитетот на граматичкиот маркет со кој е маркиран конституентот во сложенката. Од овие причини сложенките *горцвет* и *стихозбирка* ги вредивме во ист морфолошки образец како и сложенката *виножито* (N + N).

Површинската структура не само што не е доволна да се расветлат сложените синтаксички односи што се кријат во овие сложени морфолошки структури ами не го расветлува во доволна мера ни изделувањето на новото породено значење по завршувањето на целокупните лингви-

стички процеси низ кои минал композитот до неговото завршно оформување. Лингвистичките елементи од кои се состои една сложенка го даваат, главно, лингвистичкото значење кое, всушност, претставува збир од значењета на сите морфеми, слободни и врзани. Но ако се има предвид дека јазикот е дел од културата, тогаш е сосема разбирливо дека и други фактори имале свој удел во формирањето на значењето на голем број сложенки. Оттука и не се исклучува можноста да се користат и други дисциплини при семантичката интерпретација на сложенките, во прв ред, социолингвистиката, стилистиката и фолклористиката.

Фактот што дескриптивната лингвистика, за која се определивме при анализата на површинската структура за да се дојде до она што би било лингвистичко значење на композитите, не дава можности да се вникне во сложените процеси на формирањето на нивното значење, при синтаксичко-семантичката анализа ги прифативме методите на генеративно-трансформациската лингвистичка теорија која, засега, единствено дава можности да се вникне во длабоката структура. За таа цел ја користевме постапката на Лис (*Lees*) кој појде од синтаксичките процеси низ кои настануваат сложените именки. Нашиот приод е обратен, ние сложените именки ги третиравме како завршен продукт на лингвистичките процеси: морфолошки, фонолошки и синтаксичко-семантички, така што синтаксичката парафраза во длабоката структура ја користевме како средство да се долови значењето на композитите, а не како тие да се синтакса сами за себе.

Не секогаш синтаксичката парафраза може да се користи како сигурно средство за семантичка интерпретација, особено таму каде што составните елементи на сложенката морфолошки не се јасно издиференцирани, како што е случај со англиската сложенка *cranberry* која може да се парафразира или како *a berry which is a cran** или *berry with cran** ако појдеме од претпоставката дека *armchair* → е *a chair with arms*.

Дури и таму каде што конституентите се јасно морфолошки изделени, како што е случај кај македонските *врйийой* или *клинчорба*, не може најсигурно да се изнајдат изворните реченици. Впрочем, *Хаусхолдер* (*Householder*) најсериозните забелешки му ги направи на Лис токму поради овие моменти наведувајќи го примерот со *puppy-dog*.

Уште помалку некогашните сложенки како што се *lady* или *lord* или *їумно* и *човек*, кај кои двоморфемниот состав исчезнал, не може семантичката вредност да се разложи во парафраза. Од тие причини за декодирање на значењето на сложените именки можат да послужат семантичките маркери на компонентите од кои е образувана една сложенка. Обично во речничкиот регистар една лексема, покрај тоа што е маркирана со граматички маркери, таа е маркирана и со семантички маркери на значењата што се содржат во графиската форма со која таа е внесена во речничкиот регистар. Обично лексемите се многузначни. Меѓу другите лингвистички процеси што имаат свој удел во формирањето на една сложенка, исто така, важно место има и семантичката рестрикција на полисемијата на компонентите. За да може една сложенка да се смета како засебна семантема таа треба да се издвои од бинарниот семантички состав на нејзините составни елементи кај кои претходно е извршена рес-

трикција на значењата кај секој елемент посебно, зашто тие во новиот композит не влегуваат со вкупниот регистар на значењата што тие ги имаат во речникот.

За да ги откриеме семантичките еквиваленти на англиските сложени именки во македонскиот јазик се користевме со резултатите до кои дошле преведувачите при интерлингвалното преведување на делата од англиски и американски автори.

Анализата на преводните еквиваленти покажа дека мал број англиски сложенки имаат потполно идентични соодветни сложенки во македонскиот јазик. Најизразити се *earthquake* и *земјотрес* или *waterfall* и *водопад*.

Потоа, за македонски семантички еквивалент на англиската сложенка е даден еден збор, кој е земен од составот на англиската сложенка, кој може да биде или детерминатумот: *dinner-table* — *маса* или пак детерминантот: *dust-pan* — *ѓубрарник*, *dairyman* — *млекар*. Јасно, овде-онде македонскиот еквивалент е надограден со средства на деривација, сп. *ѓубр-арник*.

Натаму, за семантички еквивалент на англиската сложенка е даден еден збор кој е надвор од лексичкиот состав на англиската сложенка, од едноставни причини што македонскиот јазик еден таков поим го изразува со засебна лексема: *backlog* — *суровица*, *breakfast* — *појадок*, *eyelash* — *клепка*.

И на крајот, многу сложенки се преведени со зборовен состав или синтагма, каде честопати се дава превод на синтаксичката парафраза: покрај *ashheap* кое е дадено како *купишта пепел*, *attic room* е преведена како *соба на мансарда* или *elevator boy* е преведено како *момче што работи на лифт*.

Сложените именки штом ќе се издиференцираат како засебни лексеми се подложени на разни фонетски промени, така што по долгата употреба доаѓа до губење на некои фонеми, а со тоа се нарушува дистинкцијата на морфемите, при што настануваат разни контракции и со текот на времето сѐ повеќе и повеќе се замаглува двоморфемната дистинкција и постепено некогашните две лексички морфеми стануваат една морфема. Овде само ќе наведеме неколку примери зашто синхрoнискиот карактер на испитувањата не ни допушта да одиме во дијахронија.

Некогашни сложенки во англискиот јазик биле: *daisy*<*daeзeseaзe*; *lord* < *hlaf weard*.

Некои сложенки може да се рече дека се сложенки само поради нивната графиска форма, додека денес тие се изговараат како мономорфеми: *boatswain* / *ˈbousn* /, *cupboard* / *ˈk*ʌ*bəd*).

Кај некои сложенки вториот елемент станал еден вид деривациска морфема зашто според постарите *shipwright* и *wheelwright* образувана е *playwright*.

До слични појави доаѓа и во македонскиот јазик. Според *Фасмер* некогашни сложенки се *човек* и *гумно*. Турскиот збор за *цвеќе* „*çiçek*", покрај тоа што се наоѓа како составен елемент во сложенки со само турски зборови, постепено се претворил во суфиксална морфема {-*чиче*}: покрај

*каначиче, арапчиче, кандилчиче*, се среќаваат и хибридни состави: *пламенчиче, кавкаличе.*

Од сево ова се гледа дека сложените именки, како лингвистички единици, се општа појава како во англискиот така и во македонскиот јазик.

Педагошката примена на материјалот може да се насети. При учењето на јазикот-цел (*Target Language*) *T-L* ученикот се стреми да пренесе искуства во кои тој се здобил учејќи го мајчиниот јазик, кој претставува извор на лингвистички искуства, затоа тој и се наречува изворен јазик (*Source Language*) *S-L.* На тој начин ученикот станува свесен дека новата јазичка материја што ја усвојува, учејќи го јазикот-цел, не е надвор од јазичкиот систем што е во неговата свест — само што таквото искуство сега треба да се замени со други вербални знаци.

## ЛИТЕРАТУРА


Alatis, J. E. (ed): *Report of the Nineteenth Annual Round Table Meeting on Linguistics and Language Studies*. Monograph Series on Languages and Linguistics № 21, Georgetown University Press, Washington, D. C. 1968.

Bach, E. / Harms, R. T. (ed.): *Universals in Linguistic Theory*, Holt, Rinehart and Winston, New York 1968.

Bierwisch, M./ Heidolph, E. K. (ed): *Progress in Linguistics*, Mouton, The Hague 1970.

Chomsky, N.: *Aspects of the Theory of Syntax*, The MIT Press, Cambridge, Mass, 1965.

Fillmore, Ch. J. (ed): *Studies in Linguistic Semantics*, Holt, Rinehart and Winston, New York 1971.

Конески, Б.: *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје 1956. *Историја на македонскиот јазик*, Кочо Рацин, Скопје 1965.

Marchand, H.: *The Categories and Types of Present Day English* Word-*Formation*, Verlag C. H. Beck, München 1969.


Vladimir CVETKOVSKI

## COMPOUND NOUNS IN ENGLISH AND MACEDONIAN
— Contrastive analysis —

(S u m m a r y)


This is an abstract from the doctoral dissertation submitted to the Faculty of Philosophy at the University „Kiril i Metodij" in Skopje. The dissertation consists of five chapters:

1. Criteria for defining a compound noun
2. Morphological description of the compound nouns
3. Syntactic-semantic analysis
4. Translation equivalents of the english compound nouns in Macedonian.
5. Conclusion.

Description of the compound nouns as linguistic units has been carried out parallel in both languages with the aim of illustrating the similiarities and the differences within each morphological pattern. The morphological classification has been performed according to the grammatical markers of the constituents in the dictionary entry.

When the elements of compound nouns in the two languages are marked by identical grammatical markers then such a morphological pattern is identical in both languages, e. g. *rainbow* — *виножишо* (N+N).

Very often within one morphological pattern — identical in both languages — some Macedonian compound nouns exibit quantitative differences in the constituent morphemes. The principal elements of a macedonian compound noun, very often, are connected by means of a linking morpheme (-o-), especially in cases where the first element of the compound is a root morpheme and not a lexical morpheme, eg.: *вод-о-йад*. There are also cases when the process of word formation is accompanied by derivation, eg.: *бел-о-бор-ка*. Nevertheless, such compounds are listed within the morphological pattern formed according to the respective grammatical marker of the base morpheme, ed.: *бор* (N).

Phonologically, many english compound nouns are isolated from the parallel word group by means of the suprasegmental superfix /′ ˋ/ eg.: *coóking àpples* and *coóking ăpples*. In the same way, in Macedonian real compound nouns are accented as single polisyllabic words with the three syllabic accent (′. . . / counting from the back, eg.: *белóборка.*

Besides these, an attempt has been made to elicit such linguistic processes (syntactic and semantic) which the compound nouns undergo before they emerge as new semantemes in the lexis.

Вера АНТИЌ

# ЛИЧНОСТА НА СОЛОМОН ВО СРЕДНОВЕКОВНИТЕ ТЕКСТОВИ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ФОЛКЛОР

Во средновековната книжевност се вбројуваат мошне интересните апокрифни раскази за цар Соломон, кои најчесто се среќаваат заедно со апокрифните мотиви за цар Давид. Развитокот на овие раскази во Епрова, а и кај словенските народи, опширно го проучил одличниот руски познавач на средновековната книжевност — Александар Н. Веселовски.[1]

Апокрифите за Соломон биле познати во Европа уште во V век. Кај Јужните Словени, секако, преминале од Византија, чие книжевно влијание во тие области било посебно силно. Веќе во X век западните редакции се разликувале од источновизантиските. Од X век наваму овие апокрифи преминуваат во народното творештво.

Во основата на Соломоновите раскази се кријат индиските легенди за Викрамадит, според расказите во индиските зборници, кои проникнале заедно со будизмот кај Монголите. Разгледувајќи ги талмудските легенди за Соломон и Асмодеј, Веселовски заклучува дека во талмудските легенди за Соломон се наоѓаат црти од индиските раскази за Викрамадит и неоспорно траги од иранскиот епос.[2] Кај Евреите расказот за Соломон и Асмодеј — царот на демоните — ќе добие завршна форма. Кај нив името на царот Соломон е поврзано со ѕидањето на Соломоновиот храм. За градењето морал да помогне Асмодеј, бидејќи камењата што биле потребни за градбата требало да бидат изработени без употреба на какви и да било помошни орудија, без да се слушне каков и да било шум.

Кај муслиманите место талмудскиот Асмодеј се јавува Сахр[3], додека кај Словените — Китоврас. И Асмодеј и Кито-

---

[1] Собранiе сочиненiй Александра Николаевича Веселовскаго: Славянскiя сказанiя о Соломонѣ и Китоврасѣ и западныя легенды о Морольфѣ и Мерлинѣ, Петроград, 1921, 1—416.

[2] Види: Собр. соч. А. Вес., стр. 154.

[3] Во муслиманскиот расказ за Соломон и Сахр накажувањето се јавило како последица на идолопоклонството кое го донесла во дворецот Соломоновата сопруга Царада.

врас биле присилно фатени.[4] Легендите за Соломон и Китоврас кај Словените биле познати уште во XIV век.[5] Китоврас ги има истите особини како и Асмодеј. Соломон ги надмудрува. Во западните обработки оваа историја е позната под името „Соломон и Моролф". Соломон е познат и во еден друг циклус творби во врска со царицата Савска.[6] А. Пипин соопштува дека латинската редакција со овој мотив излегла на свет меѓу првите напечатени книги.[7] Во Франција името на Соломон било приопштено кон националниот херој — Salemon li quens de Bretagne. Историјата била позната и во Италија, каде што место Соломон се јавува цар Албоин Лонгобардиски, а место Моролф — националниот мудрец Бертолдо. Целосна научна обработка на составите за Соломон дал Фридрих Фогт, кој се раководел од сознанијата до кои дошле В. Јагиќ и А. Веселовски.[8] И Фогт и Веселовски, следејќи ја Соломоновата сага по различни патишта, дошле до исти заклучоци. Главно „од талмудскиот зародиш се јавиле разновидните европски истории, во кои името на Асмодеј било заменето со други имиња, а името на Соломон останало како показател на библиско-талмудскиот извор, кој од своја страна можел да прими други туѓи елементи . . ."[9]

Во една руска полууставна Палеја[10] од 1477 година се наоѓа еден од поцелосните текстови за Соломон и Китоврас, во кој

[4] Трите кладенци од кои пиел вода Китоврас ги наполниле со вино. Китоврас ги испил сите три, се испијанил и го фатиле.

[5] Според „Номоканонот" на Погодинските собранија басните и приказните за цар Соломон и Китоврас биле забранети. Види: Собр. соч. А. Вес., стр. 244.

[6] Тоа е царицата од Саба, наречена во разните текстови: Јужска, Јужичка.

[7] А. Пыпин: Очерк литературной исторій старинных повѣстей и сказок русских, Спб., 1875, стр. 104.

[8] Fridrich Vogt, Die deutschen Dichtungen von Solomon und Markolf. 1$^{er}$ Band. Salmon und Morolf. Halle, Niemeyer 1880.

[9] А. Н. Веселовскій: Новыя данныя к исторіи Соломоновских сказаній; Разысканія в области русских дух. стих.; Спб, 1881, III—V, стр. 73—150. На Веселовски му се познати две талмудски легенди за Соломон и Асмедеј. Соломон сакал да му ја испита силата на пленетиот демон: Демонот му рекол: „Симни ми го синџирот и дај ми го твојот прстен и јас ќе ти ја покажам својата сила и ќе те воздигнам над сите луѓе". Кога Соломон го направил тоа, Асмодеј пораснал, со едното крило (нога) се потпрел на небото, а со другата на земјата. Потоа го проголтал Соломона и го изблул на 400 метри од себе. Соломон бил осуден на прогонство 3 години, поради гордоста и нарушувањето на трите завети: да не умножува коњи, сребро и злато. Асмодеј го добил ликот на Соломон, седнал на неговиот престол и царувал. Покасно луѓето успеале да му ги вратат на Соломона прстенот и синџирот, заради кои — откако ги видел Асмодеј во раците на Соломона — одлетал.

Според друг талмудски расказ Асмодеј го фрлил Соломона далеку, во земјата на безверниците, а прстенот во морето. По три години господ се смилувал над Соломона, поради праведниот Давид, го испратил во столицата на Амонитското царство, каде се заљубил во царската ќерка Наама. Заљубените биле протерани во пустината. Соломон го пронашол својот прстен во една риба. Се вратил во Ерусалим и го протерал Асмодеја.

[10] Н. Тихонравов: Памятници отреченой русской литературы; том I, Спб., 1863, стр. 254—258: Соломон и Китоврас; Московская Синод. библ. бр. 210.

Соломон успева да го фати Китоврас, за да му помогне да дојде до „шамирот“,[11] со кој можеле да се сечат камењата бесшумно.

Во расказите за Соломон се јавува и мотивот за грабнувањето на Соломоновата жена и тоа во неколку видови. Постојат три словенски редакции: 1. Китоврас испратил еден волшебник, во вид на трговец, во дворот на Соломон. Волшебникот ги маѓепсал присутните, ја успал царицата и му ја однесол на Китоврас. Мудриот Соломон повторно ја повратил. Според оваа редакција обично Соломон наредува да се обесат жена му и волшебникот.

Во втората полна редакција се јавува царот Пор — заинтересиран за жена му на Соломон. Неговиот пријател ја соблазнил Соломоновата жена со подароци и таа пристанала да оди кај царот. Во овие раскази Соломон ги казнува со бесење: царицата, Пор, пилатот, а некаде и нивното дете.

Во третата редакција грабнувачот е кипарскиот цар. Соломоновата жена доброволно побегнала кај овој цар. Соломон наредил царицата да биде растргната, а грабнувачот бил казнет со „слатка смрт“.

Во Вуковата збирка е забележана приказната „Једна габела у као, а друга из кала“[12] од Тршиќ, во која е предадена историјата на Соломон и жена му, додека името на другиот цар не се спомнува. Слично како во првата словенска редакција, жена му на Соломон се заљубила во друг цар и сакала да побегне кај него. Царот ѝ испратил билки од кои жената веднаш „умрела“. Соломон ѝ го отсекол прстот за да се увери дали навистина е мртва. Откако ја закопале, другиот цар ја откопал, ја оживел со други билки и живееле среќно. Соломон дознал за измамата и се упатил со своите вооружени луѓе кај нив. Ги оставил луѓето во шумата и им рекол да дотрчаат штом ќе ја слушнат неговата труба. Влегол во дворецот, жената веднаш го препознала и го заклучила во една соба. На царот му рекла да го убие истиот момент, зашто ако проговори само една реченица со Соломона — ќе биде надмудрен. Соломон му рекол дека не е достојно да го погуби во женска соба. Со тоа сакал да го изнесат надвор. Царот се согласил и не сфаќал зошто се смее Соломон — „гледајући како једна габела у као, а друга из кала“. Пред смртта Соломон посакал да затруби, а на тој звук неговите луѓе се појавиле од шумата, заштитени со зелени гранки, така што изгледале како шума која се движи. Војската го убила царот и неговите дворјани.

Иако споменот за Соломона во македонското народно творештво е доста жив, во пишаната книжевност недостигаат тек-

[11] „шамир“ — специјален црв.

[12] Вук Ст. Караџиħ: Српске народне приповијетке, Беч, 1855 г. стр. 196. Се наоѓа и во антологијата на Д-р В. Јовановиħ.

стови, кои порано му биле познати на населението. Во „Тиквешкиот ракопис“ во словото за Давид се спомнува и Соломон.[13]

Давид, избраниот син на Јесеј, го победил страшниот див „Голијад“, се оженил за ќерката на царот Саул, чие царство покасно го наследил, откако го убил Саула. Во апокрифот самото Соломоново раѓање е дадено нејасно. Еднаш се споменува дека по смртта на Саул „роди сь женою своєю Соломѹна кр҃но глава и прѣстависе жена ѥго“, а веќе понатаму се нагласува дека Соломон го родила грабнатата Уриева жена. Потоа, постариот Давидов син Ависалом се одметнал од татко си и барал Соломон да биде убиен: „Даи мнѣ копила а ти сѣди на столѣ, воуди цр҃ь вьсьленей“.

Соломон го посоветувал татко си да ги убие противниците со рачна прачка, со каква ги убил и Голијат и Саул. Давид го победил сина си, а Соломон му ја отсекол главата на „Ависалом“ и му ја предал на ожалостениот татко.

Апокрифот за животот на Давид има библиска основа. Неговата борба со Голијат и со Саул нашле свои обработки во посебни глави од Библијата.[14]

Според Библијата Саул му ја дал на Давида својата ќерка Микала за жена. Саул не бил убиен од Давид, нити Ависалом од Соломон. И двајцата загинале во војна од други лица. Соломон бил роден во Ерусалим, каде што се вратил Давид од Хеброн, во кое место имал повеќе жени. Соломоновата мајка се викала Витсавеја. Соломон се оженил за ќерката на египетскиот фараон и започнал да го гради господовиот храм, како и својот дом.[15] Храмот бил долг 60 лакти, широк 90 и висок 25. Библискиот цитат дека „храмот бил граден од камења кои веќе во каменоломот биле изделкани, така што за време на градењето не се слушале чекани и длета, нити какво било железно орудие“[16], бил обработуван во разновидните варијанти на приказните за Соломон, кој морал да ја бара помошта на демонот Асмодеј (Китоврас). Откако храмот бил готов, господ се вселил во него во вид на облак.[17] Соломон го помолил да му подари голема мудрост, за да царува праведно. Господ му ја подарил таа добродетел. Неговата мудрост ја испитала царицата од Саба.[18] Оваа царица обично во апокрифите се среќава како Савска царица. Така е наречена и во една македонска народна приказна, во натамошниот текст.

---

[13] Н. А. Начов: Тиквешки ржкопис, СбНУ, кн. VIII, стр. 395—398.

[14] Šaul i David, Biblija, Zagreb 1968 g., стр. 230. Druga knjiga o Samuelu, IV David, str. 245—264. Spor oko Davidova naslijednika (269—272) I knjiga o kraljevima 1—2.

[15] Ib. Biblija, str. 272—283. Kraljevi I (II Povijest Solomonove slave) — (1—11).

[16] Ib. Biblija, str. 275.

[17] Ib. Biblija, str. 277, Kraljevi I, 8(10—21).

[18] Ib. Biblija, str. 280, Kraljevi I, 10(1—13).

Кралицата од Саба е позната како кралица Савска. Соломон ја дочекал во раскошната сала и ѝ дал упатства како да владее.

Соломон важел во светот како најмудар, но и како најбогат цар. „Така, крал Соломон ги наткрилил сите земни кралеви со богатството и мудроста. Целиот свет сакал да го види Соломона и да ја слушне мудроста која господ му ја влеал во срцето. Секој му носел дар: сребро и злато, облека, оружје, мириси, коњи, од години во години.“[19]

Соломон сакал многу жени: Моапки, Амонки, Едомки, Сидонки и др. Имал 700 кнежевски жени и 300 иночи. На крајот сепак пропаднал, бидејќи не се придржувал кон божјите наредби.[20] По наговор од жените завел во Ерусалим култ на туѓи богови. Им принесувал жртви дури во храмот на Јехова. И овие библиски детали нашле свои обработки во пишаните текстови.[21] Соломон умрел по 40 годишно владеење. Бил погребан во Ерусалим, а на неговиот престол дошол неговиот син Ровоам.[22]

Библиските мотиви за Соломон се забележуваат како во апокрифните текстови, така и во народните творби од Исток и Запад. Во народната поезија тоа влијание е послабо, додека во прозата е повидливо.

Во руските текстови особено место му е доделено на Соломоновото детство.[23] Давид најмногу ја сакал својата жена Вирсавеја, повеќе од другите 30 жени. Таа го родила Соломона, кој уште во 9-тата година го предупредил татка си дека Вирсавеја сакала еден Евреин. Таа била готова да се одрече од љубовта на синот поради Евреинот. Соломон скокнал од лулката и му довикнал: „Не по себѣ еси ты виноградъ щиплешь и садъ батюшкинъ царской крадешь и чужую ниву орешь и на краденой кобылѣ ѣздишь.“

Уште од мал Соломон ја согледал итрината и пакоста на жената. Еднаш ѝ рекол на мајка си: „У всякіи жены власъ долгъ, а умъ коротокъ.“ Во Повеста за Соломоновото детство[24], покрај многубројните настани фигурира и следниот: По враќањето од царот Пор, во чија жена се заљубил, Соломон доаѓа кај Вирсавеја како трговец и таа се согласила да легне со него, само под услов да добие еден скапоцен камен. Соломон се уплашил од близината на мајка си. Таа го донесла до креветот и му ја ставила раката под својот стомак. Тогаш Соломон ѝ рекол дека некогаш се наоѓал точно таму и ѝ открил кој е.

[19] Ib. Biblija, str. 281, Kraljevi I, 10(23—25).

[20] Ib. Biblija, str. 281, Kraljevi I, 4.

[21] Случајот со муслиманскиот текст, со Царада, која била паганка.

[22] Библиските мотиви може да се видат во книгата на Зенон Косидовски „Библиске легенде”, Београд 1965 г. 329—338.

[23] Види Вес. Разыск. 1881 г. стр. 125.

[24] Тихонр.: Памят. отреч. русск. л пер. II.

Во другите стари руски споменици[25] повторно се јавува мајка му, која разбрала погрешно дека синот ѝ умрел. Нејзината жалост била краткотрајна: „Мати же его ужь забыла, и тѣшасъ со иными людми любимыми ея, а о сыне своемъ Соломонѣ никакожъ помышляше, понеже млада и лѣпа, всегда веселящеся, великими потѣхами разными, пищали и дѣвицъ красныхъ плясоніемъ и честнымъ ядениемъ и меды сладкими, а о Соломонѣ и памяти рекли: умеръ!“

Потоа, слично како што постапила покасно и Соломоновата жена, и неговата мајка се заљубила во персискиот цар.

Иако во нашата литература се чувствува недостиг од постарите пишани текстови од оваа сага, мотивите што ги наоѓаме во народното творештво зборуваат за омиленоста на овој мотив среде народот. Во народните творби, покрај Соломон, фигурираат уште: неговата жена, мајка, татко му Давид и ред други личности што доаѓаат во непосреден контакт со него.

Споменот за неговиот татко — псалмописецот Давид се среќава во фолклорните творби забележани порано, а и во современите творби. Познатиот македонски собирач на народни умотворби — Марко Цепенков од Прилеп[26] ја забележал приказната за Давидовото присвојување на Уриевата жена, кој мотив го среќаваме и во Библијата. „Коа царуал цар Давит водел 99 жени. И а бендисал уште една...“ Потоа се заљубил во жената на Урие и двајцата ги преселил во своите сараи. На тој начин можел да ја има Уриевата жена кај себе. Соломон се досетил зошто го направил тоа татко му и сакал да го одврати од таа намера.[27] Во улогата на пророкот Натан овде се јавува самиот Соломон.[28] Тој му ја раскажал на татко си приказната за богатиот човек кој имал 99 овци, а се обидел да му ја одземе единствената овца на еден сиромав човек. Давид самиот си ја искажал пресудата: „За таков човек, синку Соломоне, законот дават да се закопат четириесе стажни в земи и со камење да се отепат внатре.“ Давид ископал една дупка од „40 стажни“, влегол во неа и почнал да плаче и жали и да пее побожни песни“. „Во порвио ден и нок што пеиал, испишал во Псалтиро една катизма и така до четириесетте дни испишал 40 катизми и на секоиа му растеше земата од дупката дури го ворли надвор.“[29]

---

[25] Памятники старинной русской литературы, III, 62—63.

[26] СбНУ, I, 107.

[27] Во овој текст е вмешана и приказната за Давид, Соломон и фенерите, која ја даваме понатаму.

[28] Пророкот Натан се јавува во библискиот настан со овој мотив. Натан бил испратен од господа кај Давид, да го одврати од лошото дело, преку раскажаната приказна.

[29] Во нашето книжевно творештво се наоѓа апокрифот за Давидовото пишување на Псалтирот, СбНУ, VIII, стр. 398—399.

За нас е посебно важна досега необјавената приказна, забележана во с. Старавина — Прилепско во 1966 година.[30] Шо му беше син на пророкот Давид на царот од Ерусалим." Царот Давид ја зел жената на Урие „од што беше многу лична, убава". Таа го занела „тој знаменит цар Соломонда". Архангелот Михаил го пратил кај него пророкот Натан да го советува: „Ќе го ватиш со приказна. И тој е цар, може да стори некој лудулук да те убие. Али ти да не се боиш никако. Јас со ова сабјата гола со две острини ќе стојам назад него, ти ќе ме гледаш, тој не може да ме види никако. Штом почна тој да прае некое зло на тебе јас понапред ќе го убија, ќе му ја пресеча главата." Натан му ја раскажал истата приказна што ја изнесовме и во Цепенковата приказна. И овде Давид се изјаснил: „За тој човек да ископаме една дупка да го закопаме дополу со земја, сетне со камења, тамо да го ст'лчиме." Натан му открил дека приказната се однесува за него. Давид ги соблекол цароките алишта, си ставил „козинова врека", ископал една дупка и влегол во неа. Таму лежел 3 години и за тоа време го напишал Псалтирот. Умрел посветен.

Давид го наследил неговиот син Соломонда. Приказната продолжува: „По знаењето негово беше поголем од сите цареви шо беа на земјата, знаењето негово, знаењето и учењето." И тој намислил да изгради црква во Ерусалим. Најмил 4000 аргати — кои ќе држат само чекани во рацете. Понатаму следат некои епизоди, кои веројатно влечат потекло од некои писани текстови, што напомнуваат на расказите за Соломон и демонот во врска со градбата. Само во случајов се чувствува засиленото народно влијание, кое на одделни епизоди им дава локален колорит. Кога се градела црквата, еден Арап (ѓавол) му ја пиел крвта на едно дете. Давид го помолил господа за помош и овој му го пратил својот мур. Кога Арапот се вратил детето го удрило со мурот и тој веднаш „се фатил". Архангелите го фатиле и тој открил дека се вика Орнија и дека ѓаволите сакале да ја спречат изградбата на црквата. Соломон го натерал да ги доведе сите 6000 ѓаволи заедно со нивниот цар. Ѓаволите работеле на градбата и носеле бесценети камења од морето.

Соломонда примил писмо од арапскиот цар, кој му се жалел на еден ѓавол што ги сотирал луѓето. Соломон успеал да го фати ѓаволот со итрост и од него зеле полно скапоцености.

Во приказнава јасно се забележува интервенцијата на народниот човек врз книжевната творба за Соломон и Асмодеј (Китоврас). Во неа не останале трагите за бесшумното ѕидање на градбата. Црквата била долга 70 аршини, а широка 27.[31] „А на-

[30] Ја снимил Ганчо Пајтонџиев од Коста Режов, на 92 години. Необјавен материјал од Институтот за фолклор во Скопје, лента бр. 448.

[31] 1 аршин — 27 нозе.

правиа црквата. Едни вар носи, едни вода носи, едни . . . ѓаволска работа.“ Околу црквата направиле куќи за владиците. На крајот Соломонда ги ставил ѓаволите во бакарни бочви и ги запечатил. Ги закопал „во алтарите“. Црквата била изградена 400 години пред Исуса. Покасно, кога пред црквата минувале учениците на Христос, ѝ се чуделе на убавината. Исус Христос рекол: „Едно е на дуњата сл'нцето, нема друго да има и оцрне тој каменот шо светеше као сл'нце. Ќе видите, по неколку време, камен врз камен не ќе остане од неа.“ Каменот што толку силно светел го донесле ѓаволите, затоа морал да оцрни. Навистина, Ерусалим бил опустошен и уништен. Тогаш биле ископани бочвите и ѓаволите се разбегале низ светот. Црквата ја запалиле и златото истекло како чешма. Ерусалим останал пуст цели 200 години.

Во оваа подолга приказна се јавуваат некои различни моменти, кога текстот би се споредувал со повеќе книжевни текстови. Во случајов демоните се закопани во бакарни бочви, додека во различните текстови нив Соломон, во бакарни ибрици, запечатени, ги фрлил во морето, од каде што по низа години рибарите уловувале по некој демон.[32]

Овој текст по многу свои елементи потсетува на грчкиот апокриф Testamentum Salomonis, разгледан од Веселовски[33], чие потекло се бара во првите векови на христијанизирањето. Во него фигурираат односите на Соломон со демоните. Кога Соломон го градел храмот, секој ден, по заоѓањето на сонцето, се јавувал Орниас и на царскиот надзорник му ја јадел храната, му ја земал платата и му го исисувал палецот од десната рака. Соломон му се обратил на господа за помош, кој по архангел Михаил му испратил еден прстен, со чија сила ќе може да ги потчинува сите демони. Со неговата помош Соломон можел да го догради храмот. Орниас му откри како да ги делкаат камењата бесшумно.[34] Орниас му открил на Соломона полно скапоцености, закопани пред храмот. Пред Соломон се јавил и демонот Асмодеј, кој му прорекол брзо пропаѓање, потоа и демонот Велзевул, кој живеел со синот во Црно Море. Сите демони биле приморани да работат на храмот.

Пропаѓањето на Соломон и овде е мотивирано со неговата непослушност кон господа, кон што го натерала некоја жена Јевусеанка.

Очигледно грчкиот апокриф бил познат во Македонија. Приказната е негов непосреден одраз. Таа го задржала дури и името на демонот Орниас — како Орнија. Во неа Соломон го

[32] Во приказните од „1001 ноќ“ рибарите уловуваат дивови (џинови, џини), некои од нив се лоши, некои добри.

[33] Вес.: Собр. соч. А. Вес. 1921, 162—165.

[34] Како во апокрифите за Соломон и Асмодеј и Орниас може да ја претскажува иднината, како и Асмодеј.

држи демонот покорен со силата на мурот — добиен од господа. Во апокрифот место мур се спомнува прстен. Меѓу поважните ѓаволи се јавува Орнија, потоа ѓаволот што се јавил во Арабија.[35]

Меѓу другите мотиви, за Соломоновата мудрост и раната омраза кон жената, која потекнува од лошите примери што ги забележал кај мајка си, наидуваме на траги во Цепенковата приказна „Премудри Соломона проклиња го мајка му“:[36] Многупати се препирал Соломон со мајка си за „кој се појитри, али мажите, али жените. Соломон велел мажите сет појитри, а мајка му велела жените сет појитри.“ За да го докаже спротивното, Соломон го натерал убавиот измеќар на мајка му да ја прелаже. Момчето успеало да ја совлада. Една вечер место момчето пред мајката се појавил синот и ѝ рекол: „Готви се мајко да влезам от кај што сум излегол.“ „Коа чула тој збор мајка му от Соломона умрела от страм и да беше кабил да зини земја и да ја голтни поарно, а не да го види сина си Соломонда.“

Мајка му го проколнала да го прошета небото, морското дно и крајот на земјата, а потоа да умре. Соломон ѝ докажал на мајка си дека мажите се поитри, но го достигнала мајчината клетва. Оттогаш мајката и синот не јаделе на иста маса. По извесно време мајка му умрела. Соломон остарел. Самиот сакал да се изврши клетвата врз него, за да може да умре безгрешен. Влегол во едно шише, што го врзал за два орли. Орлите го прошетале до небото, потоа го прегризале јажето[37] и шишето паднало в море. Соломон стигнал до морското дно. Оттаму го извадиле на брегот 3 ѓаволи, под услов да им ги подели трите волшебни предмети: капата, опинците и стапчето. Мудриот Соломон ги испратил до една планина, а за тоа време им ги зел волшебните предмети. Со стапчето кое можело да удира непрекидно ги убил трите ѓаволи, а со опинците и капата — што го правела невидлив — стигнал до подземното царство. Тогаш умрел спокојно.

Слична варијанта на оваа е и „Соломуна, го проклела мајка му“.[38] Соломон бил проколнат од мајка си дека ѝ рекол — сите жени можат да се прелажат. На стари години Соломон морал да оди во морските длабочини. Влегол во еден ковчег врзан за синџир што го држела жена му. Луѓето ѝ рекле на жена му дека Соломона го изеле рибите и таа го испуштила син-

[35] Во приказната недостига епизодата од грчкиот апокриф за откривањето на тајната од страната на демонот за бесшумното градење на градбата.

[36] М. Цепенков: Македонски народни приказни, Скопје, 1958 г., книга I, стр. 63.

[37] Првин побарале јадење. Соломон им дал месо сечено од својата пета. Кога посакале повторно, немало месо.

[38] Антологијата на Д-р В. Јовановић стр. 184.

цирот. Од морето го извлекле трите ѓаволи. На небо отишол во едно котле, кое го носеле два ноја. Пред ноевите држел парче месо, мамејќи ги да летаат кон височината.

Во третата варијанта, со наслов: „Соломон како ја устрами мајка си"[39], фигурираат слични елементи како во руските раскази за Соломон. Сакајќи Соломон да ѝ докаже на мајка си дека е поитар од неа, легнал во нејзиниот кревет, на местото од нејзиниот љубовник, потоа ѝ открил кој е: „Лели сет поитри жените, за ошто се излага ти? Ете што рекле стари, оти жената је долгокоса краткоума. Да еве ти итроштината твоја, мајко, и да ми простиш, што те искусив за довде, туку јас сакав ти, за от сега вамо, сѐ што да речам, да ме веруаш, оти от мене по мудр не ке има, што да можи за сѐ да преесапи, дај сега рака да ти бакнам мајко и сакам да ми опростиш ако ти грешив."

„От тој саат веке беше се признала за најнезнаена пред Соломона."

Овде е интересно што мајката се помирила со констатацијата на Соломона.

Случајот за Соломон со трите ѓаволи се наоѓа во одделна приказна, забележана пак од М. Цепенков.[40] Ѓаволите наследиле од татка си 4 предмети: стапче, шупелка, опинци и шапка, па не можеле да си ги поделат. Мудриот Соломон им ги зел волшебните предмети. Кога засвирил со шупелката пред него се појавиле сите ѓаволи, спремни да ги исполнат сите негови желби. Соломон им наредил да ја изградат црквата „Светаа Свети".[41]

Соломон бил познат како голем љубител на убави жени. За тоа раскажува и приказната: „Соломон обесен за едно пенджере во кош от една жена."[42] „Кога бил Соломон цар, ја бегдисал една богата жена, чунки била многу лична и беше сторил ниет да оит со неа." Жената била чесна и не сакала да оди кај Соломона. Таа се досетила дека царот може со сила да ја земе и му пратила порака да дојде тој кај неа ноќта. Го дочекала на највисокиот прозорец и му пуштила една кошница, со која требало да го извлече до својата соба. Но таа го повлекла до половина од височината на куќата и го оставила да виси. Со тоа сакала да му докаже дека тој не е најмудриот човек во светот. Тој ја молел да го спушти и ѝ рекол: „Сега

---

[39] СбНУ, VII, 171.

[40] СбНУ, VI, 101.

[41] Соломон оди на небо, в море и до крајот на земјата и во случајот кога му ја грабнале жената и кога ја барал насекаде. Види: Вес. Славян. сказ. 1921, 266. Интересно е што при градењето на храмот, и тоа од таков вид — наменет за Јехова, учествувале ѓаволи. Тие се јавуваат и во народното творештво, како што видовме во приказната од Старавина.

[42] СбНУ, VI, 120.

поверував оти итрио и будалата сет токмо." Кога Соломон стапил повторно на земјата се откажал од барањето на жени.

Во приказната „Цар Давид и поразијата"[43] господ го казнил еврејскиот народ поради грешката на Давида. (За која грешка? — приказната не соопштува ништо). Еден ангел ги уништувал сите луѓе што ќе се појавеле. Интересен е деталот од приказната: „И видел цар Давид ангелот што и губел луѓето: со едната нога на небо и со едната наземи." Овој момент потсетува на демонот Асмодеј од талмудските преданија, кој откако го наговорил Соломона да му ги извади синџирите за да му покаже колкава е неговата сила: „Асмодей выросъ исполиномъ, одно крыло (или нога) упирается въ небо, другое въ землю."[44]

Мудроста на Соломон е потенцирана во повеќе приказни. Уште како мало дете се истакнувал со својата остроумност. Во руското народно творештво се наоѓаат повеќе такви творби, во Повеста за детството.

Во штипската приказна „Цар Давид, Соломон и 80 годишен старец"[45], Давид го испратил старецот кај својот син, за да му го реши проблемот за женењето: „Еи тамо — гледаш дека играат тиа деца, при реката, у песоко? Ке идеш там и ќе видеш едно дете со руса коса, — това дете е мое, и го викат Соломон, попрашај го него, и оној ке ти каже, какво да напраеш." Старецот го прашал за совет дали да се ожени. Соломон го погледал играјќи си, и му одговорил: Прво — минало сонце прес поле. Второ — ѕвездите затемнеле. Трето — коњите му изморени. Четврто — сестрите му растреперени. Петто — чарговето му излижани."

Старецот не разбрал ништо, а царот Давид му протолкувал: „Прво — замина веќе младоста од тебе. Второ — очите ти замижале веќе. Трето — нозете не те држат. Четврто — рацете ти треперат. Петто — забите ти испаднале.

Малиот Соломон ја спасил чесната меанџика, помагајќи и да ги надмудри тројцата лажови[46], кои ѝ оставиле едно „чекмеџе" со пари на чување. Едниот ѝ го зел чекмеџето со измама, додека двајцата ја тужиле на суд дека им го скрила чекмеџето. Соломон немал пари да си купи „ашик" за играње и ѝ побарал на жената едно „мангарче". Тој ја подучил жената да објави дека го нашла чекмеџето, а со тоа требало да дојде и третиот измамник, кој веќе избегал. Другите двајца се досетиле дека се надитрени и побегнале кај третиот лаж.

---

[43] СбНУ, XI, 97.

[44] Види: Вес. Славян. сказ. 135—136.

[45] СбНУ, X, 146.

[46] „Соломон и тројцата лажои со чекмеџето", М. Цепенков, кн. II, 253—255.

ний — бывает доступнее для впечатлений глубоких и прочных, нежели в эпохи бурных торжеств, или ожесточенной борьбы.“

Киреевски во оваа белешка го изнесува и своето мислење за причините поради кои мал број песни дошле до нас. Тие се во оддалечувањето од народната култура на тој слој од народот, кој се наоѓал на чело на историското движење во Русија „и потому естественно был ближайшим хранителем изустного исторического предания“.

И во овој краток коментар, во вид на забелешка кон објавените епски текстови, П. В. Киреевски ги изнесе основните принципи на словенофилите во однос на времето на настанувањето и развитокот на народното поетско творештво, особено епско кај Русите. Слични мисли тој изнел и во предговорот кон збирката со религиозни песни.

Во триесеттите години словенофилството уште не било оформено во особена идејна струја, но веќе постоел одреден круг на идеи од кои подоцна ќе се изгради основата и суштината на словенофилството.[6]

П. В. Киреевски со фолклорниот материјал сакал, пред сè, да ги документира своите словенофилски концепции за посебниот пат на развитокот на Русија, совршено различен од „гнилиот“ Запад. Затоа тој, и во оваа забелешка, укажува дека и песната исчезнува со пореметувањето на древните идеални патријархални односи меѓу власта и народот во Русија. Киреевски бил противник на апсолутизмот и на секаква форма на угнетување. Меѓутоа, наместо прогресивни идеали тој на постојниот поредок го спротивставувал минатото. Иако улогата на народот во создавањето на фолклорните творби не е јасно одредена и при претпоставката дека основниот фонд на старите епски песни е создаден во „идеалните“ општествени односи на ранофеудалната држава, самото укажување од словенофилите на значајната улога на народот во рускиот историски процес, во условите на опаѓање на општественото движење во 30-те години има позитивно значење.

Записите на песни од кругот на П. В. Киреевски, заедно со сите дотогашни изданија на руски народни епски песни, почнало да ги издава во 1860 год. „Общество любителей российской словесности“ во 10 тома под наслов: *Песни собрани од П. В. Киреевски.* Изданието било завршено 1874 год. Зборникот бил редактиран од професорот П. Бессонов, кој го оптеретил со многубројни забелешки во вид на одделни расправи. Малку корисните и неопходни обавестувања потонале во морето на фантас-

---

[6] Русское народное поэтическое творчество. Пособие для вузов. Под общей ред. П. Г. Богатырева. Издание второе, дополненное и исправленное. Москва. Учпедгиз. Мин. просв. РСФСР, 1856, стр. 78.

[7] В.: т. 5.

тични и ненаучни толкувања на одделни сижеа и на непотребни сентенции од етички и политички карактер. Меѓутоа, текстовите биле публикувани точно.

Словенофилски становишта се чувствуваат во триесеттите години делумно и во книгите за народната поезија коишто ги објавија Јуриј Венелин и Јосип Бодјански.[8] Во нивните книги се одразени повеќе погледите на раните германски романтичари и особено на чешките фолклористи, поклоници на идејата за сесловенска заемност. Венелин сакал врз примери на народното поетско творештво да го раскрие националниот карактер на словенските народи. Притоа настојувал да го дополни и Хердера. Тој прв кај Русите јасно ги истакнувал народните извори на усното народно творештво, иако притоа се држел до романтичкиот принцип за колективно творештво. И тој како словенофилите многу пишувал за приврзаноста на словенските народи кон старината, страста кон преданијата, за нивното „историољубие". Меѓутоа, наспроти на словенофилите, тој согледувал друга страна од карактерот на Словените, со што и го објаснувал нивното почитување на преданијата: „...эта страсть народа есть его эпическое, героическое чувство; эта страсть есть гений, мать Илиады, Одиссеи. Есть народы, для которых недоступно это чувство эпопеи; это народы женственные или падущие духом."[9] Јуначкиот карактер на епските песни кај Јужните Словени произлегува, изнесува мислење Венелин, од нивната народност, и не се работи за грчко влијание: „Общность эта в том, что гомеризм или героизм Греков происходил од тех же самых причин от которых и гомеризм славян."[10]

Оваа црта од националниот руски карактер, одразена особено во епските песни, имено ја истакнувал во своите статии за фолклорот и во полемиките со словенофилите големиот руски критичар Висарион Белински.

Меѓутоа, истакнувајќи ја улогата на народот — како творец на фолклорот — Венелин, како и другите словенофили, го истакнувал идеалното единство на руското феудално општество во кое благородниците се јавуваат како негови најубави најблагородни претставници. Имено, затоа тие и биле предмет на опевање во древните епски песни — билините. Тој пишувал: „Народ обикновенно любит воспевать лучшие члены общества, ибо нас трогает только то, что красивее, что изящнее, что благороднее... эти идеалы народ находит в высшем кругу общества; обикновенно всего любит он воспевать царевичей, королевичей, царевичей и богатырей славного происхождения."

[8] Юрий Венелин. *Об источниках народной поезии вообще и южнорусско й в особенности*. Москва, 1834 и *О характере народных песен у славян задунайских*. Москва, 1835; Йосип Бодянский. *О народной поэзии славянских племен*. М., 1837.

[9] Юрий Венелин, *О характере народных песен...*, стр. 34.

[10] Исто, стр. 82.

Венелин се восхитувал и од јужнословенските јуначки песни за Крали Марко: „Деяния его составляют неразрывную, огромную героическую эпопею: это Одиссея задунайских славян.“[11]

Венелин укажува и на една песна запишана од некој барон де Тот, кој управувал со инженерски работи на Дарданелите. Работниците биле сами Македонци. Една недела баронот чул како во крчмата пеат песни за победите на Александар Македонски. Овој податок, несомнено, произлегува од хипотезата за автохтоноста на Словените на Балканскиот Полуостров.

Идеите на Венелин имале извесно влијание и на Ј. Бодјански, што се гледа од неговата книга *за народната поезија на словенските племиња.*[12] Оваа книга всушност претставува своевидна компилација на мислења од западните романтичари и на руските словенофили, со извесна доза на званичниот патриотизам, за народната поезија.

Повторувајќи ја на свој начин Хегеловата мисла за идејата: „...какую предопределенно ему (народу) вечным Промыслом осуществить своею жизнью“, и која му дава на народот особена физиономија и се манифестира во разни страни од неговата духовна дејност, но најмногу во литературата, којашто — според тоа — мора да биде народна, Бодјански заклучува дека секој народ има само нему својствена поезија. Словенскиот народ (мисли на сите Словени. — Ц. О.) бил „самый песенный, самый поэтический народ в Европѣ.“ Словените биле како земјоделци од „искони“ мирољубиви, но не отстапувале на другите народи ниту во храброст ниту во љубов кон самобитноста и слободата. Народните песни опеваат само настани од историјата на својот народ. Секоја народна поезија има свои карактеристики. Одлика на руската народна поезија е: „...глубокая унылость, величайшее забвение, покорность своей судьбе, какое-то раздолье и плавная протяжность. „Причините за таквиот карактер на руските песни Бодјански ги бара надвор од општеството. Причина бил: „... хладный угрюмый Север“, „бедность природы“ и др. и особено: „...привязаность северного Руса к отделению себя от всего существующего, к какой-то забывчивости, так молвить, к отвлечению от мира действительного ...“, т.е. наводно вродената на Русинот наклоност кон христијанско религиозно смирение, според словенофилските теории. На Русинот не му бил својствен отпорот, зашто тој се водел од заветот: „Будь по старому, как поставлено!“[13] Во таквиот начин на живот, според мислењето на Бодјански, е и изворот на богатството на руските битови песни.

---

[11] Исто, стр. 79.

[12] Йосип Бодянский. *О народной поезии славянских племен.*

[13] Исто, стр. 117—118.

Бодјански смета дека рускиот народ нема многу историски песни зашто: „... он не любит, подобно многим прочим, хвастаться своими подвигами, менее суетен и тщеславен." Тој укажува и на зборникот епски песни од Кирша Данилов и за песните во тој зборник пишува: „В некоторых из этих песень исторические события перемешаны с чистыми вымислами (о Владимире и нескольких его богатырах), другие же просто исторического содержания с небольшими украшениями и выдумками". Бодјански како и другите словенофили барал во епските песни пред сè одраз на конкретни историски настани во вид на поетско предание. Народот ги чувал тие преданија и ги облекувал во едноставната убавина на народната поетска реч: „В них, большею частию, голый, но естественный, прелестный своей безыскуственностью рассказ, кое-где с незатейливою живописью, простыми, обыльными повторениями, описаниями, частым употреблением одних и тех же любимых выражений, оборотов и слов, с многосоюзными, и т. п."

Овие размислувања на Бодјански се базираат врз епскиот материјал што го содржел зборникот на Кирша Данилов (I изд. 1904 год., II — 1918 год.). Се забележува, притоа дека Бодјански не може со сигурност да оцени до колкава мерка се тие песни народни и до колку се дело на К. Данилов „скитавшимся по Сибири и распевавшим старинные исторические песни ..."

Народните песни сè уште, и во третата деценија на минатиот век, ретко продирале во печатот. Во 40-те години фолклорен материјал почнал почесто да објавува и органот на десните словенофили — списанието „Москвитянин". Редакторите на ова списание имаат заслуга и во пропагирањето и организирањето на работата за собирање на фолклорни творби, преку кои најдобро се дочарувале посебните одлики на „рускиот дух", односно, карактеристиките на руската народност. Народните поетски творби биле плод на патријархалниот живот кој исчезнувал затоа требало да се запишуваат и на тој начин да се вратат на рускиот народ, а со тоа ќе оживеат и заветите „доброго, старого времени".

Во 40-ите години се појавуваат статиите за фолклорот на Висарион Белински, во кои се пристапува кон материјата во друга светлина и се истакнуваат спротивни заклучоци. Најмногу статии за фолклорот напишал Белински во 1841 година, кога објавил четири рецензии на збирки од К. Данилов, М. Суханов, И. Сахаров и О. Студитски во списанието „Отечественные записки" (№ 9, 10, 11, 12), како и други статии, меѓу кои е и многуцитираната превосходна теоретско-критичка статија „Разделение поэзии на роды и виды". Белински истапува против класното толкување на фолклорот како орудие на крепосното право, деспотизмот и заостанатоста. Поклоник на разумот и прогресот, Белински, од позициите на демократ-просветител, пи-

шува против идеализацијата на средновековната патријархалност, мистиката и суеверијата. Тој сосема определено ги разликува поимите „народност“ и „простонародност“. Продолжувајќи ја традицијата на декабристите и Пушкин тој бара во фолклорот елементи на протест, коишто уверуваат во готовноста на народот да се бори за високите задачи за народното и човечкото ослободување.

На словенофилите Белински им спротивставува нови револуционерно-демократски позиции: „Как и у славянофилов, у нас есть свой идеал нравов, во имя которого мы желали бы их исправления; но наш идеал не в прошедшем, а в будущем, на основании настоящего. Вперед итти можно, назад — нельзя, и что бы ни привлекало нас в прошедшем, оно прошло безвозвратно.“[14]

Против оживувањето на средновековните погледи и мистика од страна на словенофилите пишувал во ред статии од 40-ите години и Александар Иванович Херцен. Тој истакнувал дека на полниот развиток на руската народна песна, имено, најмногу му пречеле тешките услови на животот и работа на рускиот селанец во феудално-кметовскиот поредок.

Крајностите на словенофилските постапки ќе дојдат особено до израз во педесеттите и шеесеттите години, во периодот на разгорена борба со револуционерно-демократските претставници на руската општествена мисла.

Прв обид на подетално изучување на билините од словенофилско становиште му припаѓа на професорот по литература на Московскиот филолошки факултет С. Шевирев, еден од уредниците на списанието „Московитянин“. Тој веќе во првото издание, и особено во второто, на својата книга *Историја на руската литература*[15] се обидува да ги објасни билините со симболичен метод. Руските билини настанале во X век, во времето на Владимир I. Руските богатири собрани околу Владимира, претставувале три епохи од руската историја: епохата на Владимир, татарската епоха и епохата на „самозванците“. Рускиот народ во богатирите ја олицетворил победата над паганството и Татарите. Олицетворение на паганството, со негови остатоци, биле Идолишче и Соловеј-разбојникот. Во некои билини од таа група се наоѓале и реликти од индиските преданија, според Шевирев. Татарскиот период бил оличен во ликот на Змеј Горинич или Тугарин Змеевич.

За Илја Муромец пишува дека е негова основна црта — „служение миру“. Според тоа, во руските билини се евидентни две сили: едната е темна, полупаганска, а другата е светла, чисто

---

[14] *Полное собрание сочинений Белинского* под редакцией С. А. Венгерова, т. X., стр. 122.

[15] С. Шевырев, *История русской словесности*. Москва, I изд. — 1846, II изд. — 1859.

духовна. Оваа друга — светла сила ги утврдила своите основи во верата. Основите на народниот руски поглед на светот Шевирев ги наоѓал во христијанството, кое во билините ја олицетворило светлата, чиста, религиозно-духовна страна на рускиот живот во моќните и непобедливи богатири.

Во словенофилскиот орган „Русская беседа" се појавила и една статија за билините од Константин Сергеевич Аксаков под наслов: *За древните верувања, преданија, обичаи и за богатирскиот циклус на рускиот народ. Богатирите од времето на великиот кнез Владимир според руските песни,* напишана во 1852 г.[16]

К. Аксаков обрнува внимание на личноста на Владимир во билините, со која била сврзана мислата: „. . . о все собирающем вокруг себя и во все стороны простирающемся жизненном начале, о том истинном начале жизни, которое даруется православною християнскою Верою."[17]

Билините, коишто Аксаков ги наречува „богатырские песни", настанале ако не при самиот Владимир, тоа наскоро по него. Тие биле постари од новгородските песни и од историските од епохата на царот Иван Грозни. Тие ја сочувале својата старина, макар што се здобиле, во мала мерка, и со понови елементи. Така и поновите историски непријатели — Татарите — ги смениле во песните Печенезите, Козарите и сл. Билините, според Аксаков, и покрај извесни анахронизми, „удивляют своею историскою верностию, показывающею также древнюю их подлинность." Сите билини, смета тој, чинат скоро една целина, и се врзани „жизнию, единством жизни", а ги обединил „образ руской общины."[18]

Аристократски разбирања какви што биле создадени на Запад со рицарството, немало во стара Русија, — тврдел Аксаков. Затоа во билините седат еден до друг: Ставр, богат бојарин, и Альоша, син на поп, и Иван, син на трговец, и Илја Муромец — селанец.[19]

Богатирската сила, истакнува Аксаков, се јавува на христијанска основа. Пировите на Владимир имаат општоруско значење: „Видим здесь собранную в единное целое христианскою верою, около Великого князя Владимира, просветителя земли руской."[20]

Појавата на ликовите на жени-богатирки во билините е доказ, според мислењето на К. Аксаков, на рамноправноста на словенската жена со мажот.

---

[16] К. С. Аксаков. *О древних верованиях, преданиях, обычаях и о богатырском цикле русского народа. — Богатыри времен великого князя Владимира по русским песням.* Москва, „Русская беседа", 1956, Т. IV. Статијата е препечатена во: *Полное собрание сочинений Константина Аксакова.* Том I. Изд. под ред. И. С. Аксакова. Москва, 1859. Со ова издание се служиме.

[17] Исто, стр. 316.

[18] Исто, стр. 319.

[19] Исто, стр. 320.

[20] Исто, стр. 321.

Богатирите доброволно му служат на Владимира. Тие ги почитуваат своите родители.

К. Аксаков дава и сентенца од своите основни поставки: „И так, сила богатырская является у нас, осененная чувством православия и чувством семьи: без чего не может быть истинной силы.“[21]

Аксаков најмногу се запира на ликот на Илја Муромец. „Сила и кротость, — пишува тој, — внешние битвы, вследствие случайных обстоятеьств и мир внутренный, вследствие высокого православного строя его души, непобедимость богатыря и смирение Христианина, одним словом, соединение силы телесной и силы духовной — таков наш руский богатырь Илья Муромец.“[22] Ликот на Илја Муромец Аксаков го објаснува според словенофилските концепции за морално-битовите основи на рускиот живот.

Аксаков напиша и една белешка за значењето на Илја Муромец, во која обрнува внимание на таканаречените „старшие богатыри“, во ликовите на коишто оставиле печат поранешните епохи: „... эпохи титанической или космической, где сила, получая очертание человеческого образа, еще остается силою мировою, где являются богатыри-стихии.“ Во ова искажување на Аксаков се чувствува влијание на митолозите, коишто генезата на руската епика ја бараат во периодите што му претходат на христијанството и формирањето на класното општество и државност, односно, во периодите на митотворење. Меѓутоа, Аксаков подвлекувал, во духот на словенофилските концепции, дека јунаците на таа епика претставуваат олицетворувања на природните стихии, и затоа се со огромна физичка сила, но често бесцелна. Со епохата на Владимир, покрстителот на Русија, започнало создавањето на вистинските епски песни со ликови-карактери, кои делуваат со определена цел.

Се разбира дека Аксаков, како и другите словенофили смета дека основниот поттик за такво епско креирање го даваат не новите околности создадени со формирањето на државата, ами со институцијата христијанска црква. Тој го сврзува христијанството со поимот за руската народност. Имено, старите епски песни ги смета за поетски реализации на народните идејни симболи, какви што всушност ги обликувале општествено-моралните теории на словенофилите. Таквите негови ставови доаѓаат особено до израз во работата за разликата меѓу приказните и руските песни.[23] Аксаков смета дека помеѓу приказните и епските песни постои битна разлика: „... содержание эпических

---

[21] Исто, стр. 322.

[22] Исто, стр. 366.

[23] *Русские йесни собранные Петром Киреевским.* Часть I. — „Заметка о значении Ильи Муромца“, стр. 389—391.

песен народа — всегда лица или события его народной жизни. Песни — всегда народны. Сказка же, напротив уходит в чужие края, и, как вымисел, носится, где угодно."[24]

За живи споменици на старината ги сметал билините и словенофилот Алексеј Степанович Хомјаков. Такви мисли тој изнел уште 1852 г., печатејќи го предговорот кон руските песни, објавени од П. Киреевски во „Московский сборник".[25] Тој пишува: „Самые юридические учреждения старины нашей сохранились еще во многих местах в силе и свежести, и живут в преданиях народных."[26]

И за Хомјаков е богатирот Илја Муромец: „Сила непобедимая, всегда покорная разуму и долгу, сила благодетельная, полная веры в помощ божию, чуждая страстей и — неразрывными узами связанная с тою землею, из которой возникла. Да и не её ли, не эту ли землю русскую олицетворила в нем бессознательно вдохновение народных певцов?"

Билините, според Хомјаков имаат голема старина: „Ни разу нет упоминания об Татарах, но за то ясна память о Козарах, и богатырь из земли Козарской, названной справедливо землею Жидовскою, является соперником русских богатырей; это признак древности неоспоримой."[27]

Хомјаков исто како и П. Киреевски и К. Аксаков смета дека нема песни за татарското иго, ами само песни, што зборуваат „про набеги."[2]

Билините имаат голема старина и во најпопуларните руски богатири е олицетворена руската земја (односно народот), во којашто, според неговото мислење: „... руский дух утвердил навсегда русскую общину, лучшую форму общежительности ... он выработал в народе все его нравственные силы, веру в святую истину, терпение несокрушимое и полное смирение."[29] И овдека Хомјаков ја повторува основната поставка на словенофилите преку која се идентификуваат руските богатири со поимот руска земја (односно рускиот народ), во којашто „рускиот дух" утврдил најидеални форми на општествена заедница и кој во народот всадил христијанско трпение и смиреност, наводно и својствени на неговото битие. Руските богатири се на тој начин, според ова толкување, христијански рицари.

---

[24] К. С. Аксаков. *О различии между сказками и песнями русским* (По поводу одной статьи). — Московские ведомости, 1852, бр. 153. Препеч. во *Полное собрание сочинений Константина Аксакова*, стр. 379—388. Цитат од стр. 381.

[25] *Полное собрание сочинений Алексея Степановича Хомякова.* Том I. Изданный под ред. И. С. Аксакова. Москва, 1861, стр. 483—489. — „Предисловие к русским песням".

[26] Исто, стр. 483.

[27] Исто, стр. 488.

[28] Исто, стр. 227.

[29] Исто, стр. 515.

Морално-симболичниот метод во толкувањето на руските билини со сите крајности ќе го развие особено словенофилот Петар Бессонов.

Во зборниците со народни песни собрани од П. Киреевски и П. Рибников, редакцијата на коишто му била поверена на Бессонов, се сретнуваат и опширни коментари („Приложения"). Во нив Бессонов ги искажува своите толкувања и објаснениjа на руската епика, на народните погледи и сфаќања, на митологијата и сл.

Во центарот на вниманието е исто така Илја Муромец „как представитель начала нового мира", т.е. на христијанството, за разлика од постарите богатири („старшие богатыри") коишто noседе: „... отпечаток стихийного брожения и кочевого, но уже вымиравших среди условий новой жизни."[30] Илја се бори со баба Латигорка, преку кој лик е претставено начелото на стариот словенски нехристијански живот „алатирски".[31] И едното и другото начело тој го наоѓа во богатирот Потик, во кого гледа борба на паганските начела со христијанството. Ликот на богатирот Чурило се развил од божанството Чур, кое во себе сочувало и некои црти од својата демонска природа. Во врска со Чурило Бессонов го доведува рускиот еп со грчката митологија: „Чурило служит Владимиру, он везде в должности служебной, как Гермес служитель богов Олимпа и особенно Зевса. Можно сказать, что Киев во времена Владимира, со своими богатырями, был для положителной истории совершенно тем же, что Олим с богами для мифологии. Не в мифологии, где сказали мы, у славян не было Олимпа, а только среди истории, с помощию народного творчесства, создался русский Олимп, повторявший в образах богатырей, вокруг Владимира, в Киеве, среди действительной жизни, то что некогда творилось в богах, вокруг Зевса." Тоа бил момент, кога сите стари словенски традиции добиле нов руски карактер: „... земский, мирской, общинный, земско-дружинный, и короче исторический".[32]

Во смртта на Свјатогор, и тоа во епизодата со торбата, Бессонов, исто така, ја гледа историјата на умирање на старината. „Сумка" — тоа е, според мислењето на Бессонов, слика на руската земја.[33]

Создавањето на билините, според Бессонов, свршило со настапувањето на татарската епоха. Потоа се создавале епски песни од друг тип.[34]

---

[30] *Русские песни собранные Петром Киреевским*, т. IV, стр. XXXIV.

[31] Исто, стр. VIII.

[32] Исто, стр. LXXXVII.

[33] Исто, стр. CX.

[34] Исто, стр. CXLVIII, CL.

Уште во 1862 г. А. А. Котљаревски го критикува Бессонова во статијата *Старина и народност за 1861 г.*[35] По повод на неговите симболички и алегорички толкувања Котљаревски пишува дека таквиот метод на работа би можел да се прошири без граници, зашто е „можно везде и во всем видеть не только земшину, но и что угодно . . .“ Запирајќи се на некои примери од такво произволно толкување, Котљаревски изведува заклучок: „В основании исследований г. Бессонова лежит совершенно справедливая мысль, што известному периоду народной жизни соответствуют и определенные поэтические образы; но в применениях этои мысли он крайне неточен и допускает произволь почти невообразимый.“[36]

А. Н. Пыпин во својата *Историја на руската етнографија*[37] пишува дека толкувањата на Бессонов на стариот руски еп „представляют нечто крайне странное и совсем не принадлежит науке . . .“

На своевиден начин, во своите трудови за епиката, ги истакнува словенофилските идеи професорот Орест Милер приврзеник на „митолошката школа“. За да ја истакне големата старина на руската епика, која, наводно, има постари корени и од германската, притоа поизворно е сочувана во традицијата на самиот руски народ, Орест Милер пишува дека Словените и Литовците подоцна ја напуштиле Азија од другите Аријци. Руската епика, според тоа, била во блиско сродство со „Царствената книга“ на Иран, па и со индиската епика како староариска.[38] За да го докаже тоа, Милер прави широки компарации со еповите на индоевропските народи; особено во обемната книга за Илја Муромец и богатирството киевско.[39] Со оваа книга Милер полемизира и со привржениците на „историската школа“ кои корените на руската епика ги бараат исклучиво во епохата на формирањето на руската држава, но особено се спротивставува на гледиштето на Владимир В. Стасов, кој смета дека руската епика потекнува од Исток, притоа на руските билини им оспорува каква-годе оригиналност. Орест Милер не ја отказува сличноста на руските билини со источните, но укажува дека е изворот на сличноста во тоа, што будиската редакција е постара и поблиска до ариските „првообрази“. Истакнувајќи ја големата старина на руската епика Милер се стреми да ја докаже нејзината самобитна појава.

---

[35] *Сочинения А. А. Котляревскою.* Том I. СПб, 1889. — „Старина и народность за 1861 год.“, стр. 564.

[36] Исто.

[37] А. Н. Пыпин. *История русской етнографии.* Т. I., стр. 222.

[38] Ор. Ф. Миллер. *Илья Муромец и богатырство киевское.* СПб, 1869. „Введение: произведения народного эпоса, как предмет науки. Значение сравнительного прием “, стр. XVI.

[39] Исто.

Одделни статии за народното поетско творештво, а особено за епското од Орест Ф. Милер, се појавиле во почетокот на шеесеттите години на минатиот век.[40] Меѓутоа, своите разбирања на суштината на народната руска епика и на нејзиното значење, како и обид за систематско толкување на нејзината содржина и психолошка анализа на богатирите, Милер дава во работата: *Обид за историски осврт врз руската литература*, со хрестоматија, уредена по епохи.[41]

За народната поезија пишува Милер во Уводот („Введение"), во кој ја истакнува романтичката поставка за колективното создавање на народната поезија во првобитните времиња, кога чувствата и мислите на народот се сливаат во: „... одни и те же общие и в продолжение целых веков неизменные тоны", т.е. во време кога одделни личности скоро: „... не выдаются вперед из общего уровня."[42]

Уште во оваа работа, пишувана во средината на шеесеттите години, кога тој како словенофил стои на поумерени позиции, се застапува за словенофилската хипотеза за неизменливоста на древната епика во текот на многу векови.

Милер во оваа работа пишува особено за значењето на старата словенска селска задруга („община"), која, наводно „издавна", ги подготвила Словените кон христијанството. И кај богатирот-орач Микула Селјанинович и кај Илја Муромец: „... скрывается один и тот же первоначально-физический, позже нравственно-бытовой, земледельческий бог громовник, соответственный индийскому Индре и германскому Тору".[43] Паганскиот бог громовник христијанската митологија го заменила со Илија пророкот. Името на богатирот Илја Муромец во руската епска традиција било земено од него. Од оваа претпоставка Милер изведува заклучок: „Первенствующее же значение того-бога покровителя земледелия, полнейшим образом сохранилось в первенстве передо всеми богатырями — Ильи Муромца — крестьянского сына".[44]

И во бојот на Илја Муромец со синот, мотив во којшто се крие претставата дека богот громовник сам ги создава и ги уништува облаците, се одразил војничкиот словенски бог, кој имал само одбранбен карактер, резонира Милер. Затоа Илја

---

[40] Во списанието „Archiv für das Studium der neueren Sprachen und Literaturen, 1863 (за бојот на Иља Муромец со синот): Русский народный эпос перед судом г. Соловьева. — Библиотека для чтения, 1864, кн. 3 и др.

[41] *Опыт историческоіо обозрения русской словесности, с христоматиею, расположенную по епохам Ореста Миллера.* Часть I. Выпуск I От древнейших времен до татарщины. Издание второе, пере еланное и дополненное тремя новыми главами. СПб., 1865 I Устная словесность: IV. Остатки былевого эпоса. Былины, стр. 196—240.

[42] Исто, стр. 17. — „В едение".

[43] Исто, стр. 214.

[44] Исто.

Муромец „способный смягчистя", и се измирува со синот кога дознава кој е, наспроти германските песни, каде Хилдебранд, и знаејќи дека е пред него неговиот син, ја продолжува со него борбата, така што чувството на војничка чест кај него е посилно од родителското чувство.[45]

Руските богатири биле носители на позитивни човечки црти: „... возникающие из общинности и не мыслимые вне ее."[46]

Орест Милер особено укажува на, според неговото мислење, неподвижната и неподатлива природа на народната руска епика, која се однесува на деталите, во состојба е да ги следи историските измени, но, што се однесува до основното настроение и карактерот, примени од неа „со времен незапамятных", остануваат неизменети во текот на долги векови.

Во споменатата книга за Илја Муромец и богатирството киевско, која излегла при крајот на шестата деценија на минатиот век, Орест Милер особено ги развива своите словенофилски хипотези за големата старина на билините. Руските билини, смета тој, сè уште се наоѓаат на богатирски степен, којшто одамна е завршен за германските народи. Затоа богатирските билини можат да се споредуваат со средновековните германски „Heldensage".[47]

Во врска со тврдењето на Л. Н. Мајков[48] (приврзаник на историскиот метод во изучувањето на руската епика), дека епските песни се пееле за кнежевската војничка дружина и дека тие опевале „приключения богатырей дружинников", а не на кнезовите, Милер се сложува со него во мислењето за карактерот на првите периоди на руската ранофеудална држава, кога односите на народот кон кнезот биле совршено едноставни. Меѓутоа, кога личноста на кнезот почнала да се одвојува и да се окружува главно со благородници, така што кнежевската власт станувала груба и сурова, епиката преминала во народот и станала: „... исключительно его достоянием: только в таком случае может быть объяснено все ничтожество эпического Владимира и его бояр — ворон и вся сила превознесения крестьянского богатыря Ильи Муромца."[49] Милер и по овој повод истакнува дека руската епика во тој поглед се разликува од западноевропскиот еп, кој се создавал и се пеел за витезите по замковите и, многу подоцна, го сочувал рицарскиот дух и преминал во народот како празна забава.[50]

[45] Исто, стр. 221.

[46] Исто, стр. 235.

[47] Ор. Ф. Миллер. *Илья Муромец и боіатырства киевское*, стр. XII.

[48] Л. Майков. *О былинах Владимирова цикла*. СПб, 1863.

[49] Ор. Ф. Миллер. *Илья Муромец и боіатырство киевское*, стр. XXIII.

[50] Исто.

Долгото расправање за Илја Муромец во оваа книга на Орест Милер, која истовремено е и негова дисертација, се сведува главно на истакнувањето на моралното превосходство на рускиот богатир, претставник на селската општина („земской общины") над германските епски јунаци. За да го докаже истото, тој се служи со споредувања на варијантите, и тогаш врз основа на најстарата варијанта ја „докажува" митската основа на богатирскиот лик. Најголемо внимание Милер посветува на психичката анализа на ликовите на богатирите, најмногу на Илја Муромец, како морална величина. За доказ на големата старина го смета и стравот на богатирот во некои епски ситуации, кој често победува „талантом-участью", односно, повеќе со вештина и ум, отколку со сила, или пак со помошта на виши сили, најчесто од христијанската митологија. Понекогаш и името или некои називи укажуваат на големата старина, како на пр. „латыр" и сл. Старински мотиви биле и доцното и изненадно добивање на богатирската сила на необичаен начин, чудесното добивање на коњ, како и двобоите во кои противникот се пресечува „на полы". Во старината убедувале и описите на едноставните и неусилени односи на кнезот Владимир со богатирите, почитувањето на родителите и сл.

Основна теза, којашто произлегува од целата расправа, е дека Илја Муромец: „... вполне отвечает на тот, широко понимаемый запрос нравственности, сушность которото заключается — в забвенни себя для других, в охотной служилости миру-народу,"[51] а таквата, „нравственность" Орест Милер ја толкува со христијански начела.[52]

Според мислењето на Милер, врз билините највиден белег оставил периодот на формирањето на старите словенски општини кога и кнежевската власт сè уште била ограничена од колективот („вечевой уклад").

Во рецензијата на дисертацијата на Орест Милер професорот Фјодор Буслаев,[53] којшто и самиот, дотогаш најмногу го применувал митолошкиот метод (без словенофилски толкувања), му замерува на Милер што тој во својот труд обрнува поголемо внимание на древниот митолошки период од развитокот на руската епика, така што премногу го оптеретил трудот со компаративен материјал, испуштајќи ја од внимание целината[24], до-

---

[51] Исто, стр. 576.

[52] Исто, стр. 806.

[53] *Отчет о* 1-4*м присуждении уваровских наград*. СПб. 1872 и ЖМНР, 1871, часть CLIV, апрель, стр. 203—239. В. и: *Бытовые слои русского эпоса. Сравнительно-критические наблюдения над слоевым составом народного русского эпоса. Илья Муромец и богатырство киевское*. Проф. О. Ф. Миллера. СПб. 1870 Препечатено во неговата книга „Исторические очерки", стр. 242—284.

[54] Ф. Буслаев, *Бытовые слои русского эпоса*, стр. 260.

дека малу внимание обрнал на развојот на рускатa епика во подоцнежните историски периоди.[25]

Буслаев смета дека Милер во овој труд бил должен внимателно да ги испита тие сили или, во крајна мера, поточно да определи кога и како муромскиот богатир од митскиот бог на бурите и облаците, станал историски идеал на рускиот селанец кој го сменил мечот за плуг поради обновата на руската земја.[56]

И психолошко-моралните словенофилски толкувања на Милер уште на времето биле ставени на остра критика. За тоа пишувале Николај А. Добровубов, руски револуционерен демократ, соработник на списанието „Современник", што го издавал во 50-те години Николај Г. Чернишевски, прогресивен руски публицист со револуционерно-демократски убедувања и А. А. Котљаревски во списанието „Атена".

Начинот на работата на Орест Милер многу успешно го окарактеризира литературниот историчар и публицист А. Н. Пипин: „Автор старается определить нравственный характер Ильи Муромца и других героев былин, как повидимому ни затрудительно было бы определить нравственные свойства тучи, грозы, солнца и дождя. В заключение объясняется народнобытовое значение нашего эпоса, и мифология переходит в публицистику, в том нравоучительно-символическом направлении, какое мы указывали."[57]

За неоснованоста на морализаторските трактати на словенофилите, воопшто, врз база на старата руска епика, пишува мошне аналитично Николај А. Добровубов во бројни статии и особено продлабочено во расправата: *За степенот на учество на народноста во развитокот на руската литература,* при крајот на петтата деценија на минатиот век.[58]

Додека словенофилите во христијанството гледале одлучен фактор за развитокот на руската народна поезија, Добровубов укажува на наклоноста на народот и по примањето на христијанството, кон старата вера, што е евидентно и од многубројните суеверија и разни предрасуди во животот на современиот селанец. Христијанската црква во Русија, за што има податоци од XI век, укажува Добровубов, ги забранувала народните песни и игри како „ѓаволски". За да ги истреби народните песни, црквата употребила и друго средство, имено, таа настојувала да уфрли во народот црквени преданија или дури да преработи

[55] Исто, стр. 251.

[56] Исто, стр. 251.

[57] А. Н. Пыпин. История русской этнографии, кн. 1, стр. 235.

[58] Н. А. Добролюбов. *О степени участия народности в развитии русской литературы* (рецензија на книгата: „Очерк истории русской поэзии" А. Милюкова. Второе, дополненное издание. СПб, 1858 г.) — Современник, 1858, кн. II. Препечатено во книгата: Н. А. Добролюбов. *Избранные сочинения.* ОГИЗ, Гос. изд. худ. лит., М.—Л., 1947, стр. 355.

некои народни умотворби, според своите потреби. Тоа влијание Добролубов го смета за туѓо, византиско, кое особено дошло до израз во личноста на кнезот Владимир, во билините. Наместо храбрите воинствени енергични кнезови, за какви што раскажува Несторовиот летописец, во билините го гледаме Владимира, кој претставува сосема друг тип на владетел. Добролубов истакнува: „... это не что иное, как византийский владыка или вообще восточный правитель, недостоиный для народа, стоящий от него на недостойной высоте, счастливый избранник судьбы, не имеющий другото дела, кроме пиров и веселья. В народных песнях Владимир постоянно является пирующим."[59]

Ваквото претставување на рускиот кнез во народното епско творештво, смета Добролубов, не е создадено од народната традиција и се должи на книшко влијание.

Добролубов ја истакнува потребата од критички однос кон народното поетско творештво во кое се помешани елементи чисто народни со елементи случајни и страни. Тој, како и во уметничката литература, и во народната бара „правду жизни".

На заблудите на словенофилите во однос на словенските општини од периодот на ранофеудалното општество, кога власта на кнезот, наводно, се состоела повеќе во применувањето на општественото договарање меѓу кнезот и бојарите („пировите на Владимира") и истакнатите претставници од народот, укажувал особено Николај Г. Чернишевски, кој фолклорот го изучувал во рамките на своите многустрани интереси економски, историски и книжевни. Чернишевски укажувал дека тоа е историска појава, врзана за историскиот развиток на сите народи, па и на германските („марки"). Со развитокот на земјоделието и цивилизацијата таквиот начин на живот исчезнал, и тоа кај едни народи порано, кај други (како и кај некои словенски народи) подоцна.[60]

Наспроти на словенофилите Чернишевски, доразвивајќи ги размислувањата за значењето на фолклорот искажани од Белински, ги истакнува оние страни на народната епска поезија во коишто се одразил здравиот народен дух, енергија, неговото достоинство и благородство и затоа настанувањето на епиката ја поврзувал за епохи во кои народот бил жив и свесен учесник на националните борбени напори. Затоа се епските песни и историски преданија, поезија на народот, создадена во условите на патријархалниот начин на живот. Чернишевски е против идеализацијата на тоа општество, кое претставува форма на примитивен степен на општествениот развиток, и ги критикува словенофилските увлеченија за народните умотворби кои-

[59] Исто, стр. 356.

[60] В. рецензијата на: „Архив историко-юридических сведений относяшисхя до России, издаваемый Николаем Калачовым", II книга, I половина. М., 1855. Објавена прво во „Современник", 1855,№ 9. Библиография.

што тие ги поставувале повисоко од уметничките творби на прославените поети.

Чернишевски народната поезија ја смета за одглас на минатото: „... вспомнить о котором приятно и прекрасно, но возвратиться к которому для нас невозможно, а еслибы и было возможно, это нисколько не было бы приятно. Но, не удовлетворяясь ею, мы не можем не сочувствовать ей всегда, не заслушиваться часто до увлечения прекрасных, свежих, энергических мотивов ее.“[61]

Во класното општество, кога народните маси сè повеќе ги голта физичкиот труд и кога тие престануваат да бидат живи и свесни учесници на националните потфати, народната поезија свенува и гине.

Словенофилски концепции врз основа на руските билини разработува и во седумдесеттите години познатиот историчар Михаил Погодин.[62] Тој смета дека овие народни поетски творби претставуваат некаква средна форма меѓу древните исландски саги и сочуваните во Несторовиот летопис основи на првите руски саги, од една страна и од друга „Слово о полку Игореве“, една од последните појави на таа литература. Такви песни се пееле на кнежевските дворови, на гозбите. Билините, според мислењето на Погодин, биле составени од народот, или од негови претставители, особени пејачи, кога богатирите делувале, предимно до воведувањето на христијанството. Билините се, според тоа, создадени во услови на идеални односи меѓу народот и кнезовите пред утврдувањето на феудалното општество и руската држава.

Словенофилските изучувања не открија такви резултати врз основа на кои би можел да се запре научниот растеж на руската фолклористика. Тие се зародија во период на општествено замирање, кога самодржавната царска власт сурово се пресметала со смелите замисли на револуционерите од редовите на прогресивното дворјанство. Словенофилите и самите, главно дворјани, со својата филозофија на пасивен отпор против самодржавието, но и против продорот на нови општествени форми и културни достигнувања, го прокламираат бегството на руското општество од современоста. Не наоѓајќи излез кон иднината дворјаните — словенофили — се свртеле кон древното минато во кое ги бараат чудесните извори на самобитниот руски бит. Од тоа време и се сочувале песни — билини како живи историски преданија за едно општество на идеални односи, општество визија.

---

[61] Рецензија на: „Песни разных народов. Перевел Н. Берг." (М., 1854), објавена во „Современник", 1854, № 11. Препечатено во: Полное собрание сочинений Н. Г. Чернышевского. Том I, Петроград, 1918, стр. 179—204. Цитат од стр. 195.

[62] М. Погодин. *Замечание о наших былинах*. — ЖМНП, 1870 (часть CLII), екабрь, стр. 167.

Изучувањата на словенофилите на народното поетско епско творештво, со карактеристичните мистични застранувања, даде решителен поттик за продорот на демократската прогресивна струја во руската фолклористика. Мистиката се заменува со реалност и здравото многустрано научно проучување на народното живо поетско творештво од прогресивните претставители на руската општествена мисла. Ниедна концепција во руската фолклористика не предизвикала така многу полемички статии како словенофилската. Својствена на една класа, таа владее со неа низ круговите на благородничката интелигенција во текот на приближно четири децении и конечно пропаѓа со губењето на општествената превласт на нејзините носители. На науката ѝ останаа многубројните записи на текстови од староруски билини, прибрани главно од ентузијастот-словенофил Петар Киреевски, од коишто, во печатот продрел само еден дел за време на неговиот живот. Несомнен придонес во науката е и нивниот удел во разбудувањето на жив интерес кон народните поетски творби, особено епски во руското културно општество, што ќе даде и поттик за пошироки собирачки и истражувачки зафати од редица слависти и фолклористи во втората половина на XIX век.

Цветанка ОРГАНДЖИЕВА

## РУССКИЕ СЛАВЯНОФИЛЫ И ФОЛЬКЛОР

(Р е з ю м е)

После подавления декабристского восстания в третьем десятилетии минувшего столетия, в условиях жестокой абсолютистической царской реакции, революционные стремления в среде дворянской интеллигенции вытесняют идеалы консерватывных кругов с их проповедью о личном совершенствовании, религиозном преобразовании жизни и мирном строительстве культуры.

В этот период замирания общественной жизни выработались и концепции славянофилов о фольклоре, источник которого они искали в древнем прошлом, в период мощного Киевского государства Владимира Святославича, при котором произошло крещение Руси. Для них песни, особенно эпические, представляют собою исторические предания об этом обществе „идеальных" отношений („вечевой уклад"). Исходя из формально-исторической точки зрения славянофилы пытались, посредством произвольных символических толкований, приписать древним эпическим песням особый идейно-содержательный смысл в духе своих философских и общественно-политических взгля-

дов, которые в 50-ые и 60-ые годы прошлого столетия были оформлены ими в особую систему. Славянофильские концепции в применении к фольклору были подвергнуты обоснованной критике уже современников, в частности представителей революционной демократической общественно-политической мысли.

Автор данной работы считает, что значение славянофилов для русской фольклористики состоит в том, что они своими характерными мистическими взглядами, вызвали в противовес им решительный прорыв новой демократической прогрессивной струи в русской фольклористике. Большое значение имеет также их фольклорная собирательская деятельность. Несомненной заслугой для науки является и их вклад в дело пробуждения живого интереса к народным поэтическим творениям, в особенности эпическим.

Aleksandra PAPAZOGLU

## DIE MANUSKRIPTE BZW. TYPOSKRIPTE ZU „EL SHATT" VON LOUIS FÜRNBERG

Das Louis-Fürnberg-Archiv in Weimar bewahrt vier Manuskripte bzw. Typoskripte zu „El Shatt" auf, die im folgenden Text mit A bis D bezeichnet werden. Diese Materialien wurden bisher nicht in wissenschaftlichen Arbeiten genützt.

Manuskript A umfasst 40 Seiten Din A 4, dünnes rosa Papier. Es handelt sich um die ursprüngliche Fassung. Sie wird stets als „rosa Manuskript" erwähnt. Diese war beim Tode des Autors im Archiv nicht vollständig vorhanden.

Manuskript B liegt in hellen und dunklen Fotokopien vor.[1] Es umfasst ebenfalls 40 Seiten im Format Din A 4. Aus der ersten Seite steht folgende maschinenschriftliche Erklärung des Archivs: „'El Shatt', ursprüngliche Fassung rosa Manuskript. Die hellen Photokopien stammen von einem Manuskript, das unvollständig vorhanden war, als Louis Fürngerg starb. Das vollständige Manuskript konnte erst einige Jahre später durch jugoslawische Freunde aufgefunden werden. Die im Manuskript fehlenden Gedichte wurden aus dem aufgefundenen photographiert und zusätzlich eingelegt. Einer Neuauflage sollte für die darin vorhandenen Gedichte das ‚grüne' Manuskript zugrunde gelegt werden, da es die letzten Fassungen des Autors sind!" Auf der ersten Seite von B steht als Titel „Fragment, El Shatt' (Louis Fürnberg)". Diese Bemerkung „Fragment" ist in den Druck Berlin 1960 übernommen worden, sie fehlt in der jüngsten Ausgabe „Gesammelte Werke in sechs Bänden, Band I" Berlin und Weimar 1964. Sowohl aus dem Manuskript A als auch aus dem Manuskript B ergibt sich, daß zwei Blätter aus A zerrissen wurden, möglicherweise durch Marko Ristić, der der einzige Bezitzer dieser Kopie war.[2] Es ist anzunehmen, daß es sich um eine Widmung handelte. Marko Ristić schrieb: „Mit seinen Büchlein...

[1] Die dunklen Photokopien stammen von Marko Ristić und die hellen von Louis Fürnberg.

[2] Marko Ristić schreibt:... unter anderem hat mir Fürnberg in Paris eim Manuskript mitgebracht. Das war eine daktylographische Kopie, auf dünnem rosa Papier, seinen noch nicht veröffentlichten Zyklus der Gedichte „El Shatt". In: Forum, časopis odjela za suvremenu književnost Jugoslovenske akademije znanosti i umjetnosti, 1962/5, S. 658.

und seinen sentimental rührenden Widmungen, . . . überschüttete mich -Fürnberg. . ."[3] Was meinte Ristić? Aus Jerusalem hat Fürnberg an Marko Ristić die Gedichtsammlung „Hölle, Haß und Liebe" geschickt mit der Widmung. . . „an meinen geliebten und bewunderten Freund von Ihrem dankbaren Nuntius".[4] Ebenso steht vor dem Poem „Legende vom Glauben" die Widmung „Für Marko Ristić"[5]. Und wenn man anmimmt, daß Fürnberg jede seiner Arbeiten mit einer Widmung seinem Freund, Marko Ristić, geschickt hat, warum sollte es nicht auch bei dem Zyklus „El Shatt" der Fall sein? Werden A und B miteinander verglichen, ergeben sich weitgehend Übereinstimmungen.[6] Bei einigen Gedichten handelt es sich um belauglose Änderungen.[7] Um einfache Kürzungen handelt es sich in „Was hämmerst du?" Das Gedicht bestand ursprünglich aus acht Strophen. Die vierte und die achte sind vom Autoren durchgestrichen worden. Bedeutender sind Änderungen an insgesamt sechs Gedichten.[8] Es handelt sich vor allem um die Ersetzung des Namens Tito durch andere Wendungen. In Einzelfällen dürfte diese Änderung aus ästhetischen Erwägungen erfolgt sein, in anderen aber wurden sie möglicherweise aus offensichtlichem, aber verständlichem Mißverständnis gesellschaftlicher Vorgänge vorgenommen. In einem Falle — „Sie hatten keinen Bleistift" — wurde sogar eine ganze Strophe getilgt.

An der Substanz der Gedichte, d.h. an der vorbehaltlosen Zustimmung zum Freiheitskampf der Völker Jugoslawiens wurde nichts geändert oder gar abgemindert. Natürlich muß diese prinzipielle Tilgung des Namens Titos schmerzlich empfunden werden. Sie ging in den bereits erwähnten Druck, Berlin 1960, über, hingegen entschlossen sich die Herausgeber der Gesammten Werke, entsprechend dem ursprünglichen Text in zwei Gedichten in den Gesammelten Werken den Namen Tito wieder einzusetzen und ihnen damit völlig den urpsrünglichen Inhalt zurückzugeben.

Das Manuskript C umfasst 32 Blatt Din A 4, grünes dünnes Papier. Es ist als Fürnbergs letzte Fassung von „El Shatt" zu betrachten. Dieses Manuskript sollte jeder Neuauflage zugrundegelegt werden. In C fehlt die Bezeichnung „Fragment".

Mit dem Manuskript D sollte eine besondere Aufgabe gelöst werden. Es umfasst nur 18 Blatt Din A 4, weißes Papier. Es handelt sich um eine Fassung für den Rundfunk, die unter Mitarbeit von Gerhard Wolf entstand.[9]

---

[3] ebda, S. 657.

[4] ebda, S. 656.

[5] ebda.

[6] z. B. stimmen überein: Nacht im Zelt, Die verlorenen Jahre, Wie der Wind draußen . . . usw.

[7] Solche kleinen Änderungen gibt es z. B. in: Da uns der Todfeind nicht schlug, Bildnis einer Partisanin, Nichts ist schöner, O kein Jubel.

[8] Die Titel dieser Gedichte: Sie hatten keinen Bleistift, Sie bauten im Sand, Das Reich, in dem Sir Dabbelyou befielt, Tausend Dinge gibt's zu tun, Der große rote Stern, Das Herz des Sid Dabbelyou.

[9] vgl. dazu NDL 8/1958, S. 175.

Александра ПАПАЗОГЛУ

# РАКОПИСИ (ТИПОСКРИПТИ) ЗА ЕЛ ШАТ ОД ЛУЈ ФИРНБЕРГ

(Резиме)

Во Луј-Фирнберговиот архив во Вајмар се чуваат четири манускрипта односно типоскрипта за „El Shatt", циклус на песни од Луј Фирнберг. Во него станува збор за животот на Југословените во логорот El Shatt за време на Втората светска војна. Манускриптите се разликуваат и по содржина и по бојата на листовите. Овој материјал првпат се користи за научна работа во трудот „Louis Fürnbergs poetische Gestaltung seines Jugoslawienerlebnisses unter besonderer Berücksichtigung des Zyklus ‚El Shatt'" на Александра Папазоглу.

Гане ТОДОРОВСКИ

## ЛЕВ НИКОЛАЕВИЧ ТОЛСТОЈ И МАКЕДОНИЈА

Во биографијата на еден од најголемите луѓе во историјата на човештвото — Лев Толстој, постои мало поглавје врзано за Македонија. Тоа е разговорот што тој го води во доцните часови на 21 декември 1898 година со Димитар Ризов во Јасна Полјана[1]. Покрај ова, според едно соопштение на весникот „Словенец“ од 23. III. 1903 (Љубљана), Лев Толстој заедно со Максим Горки приготвуваат некаков албум за Македонија. Најпосле, според моите сигурни сеќавања од една посета на Толстоевата куќа во Јасна Полјана, сочувана е преписка помеѓу група македонски студенти од емиграцијата во Швајцарија и генијалниот уметник на зборот. Тоа ќе треба допрва да се проучува. Овојпат нашето внимание ќе го управиме на разговорите помеѓу Толстој и Димитар Ризов, за кое, уште пред многу време, имавме прилог во периодиката[2], додека низ второво јавување на таа тема ќе приложиме и нови податоци пронајдени во поново време во руската наука[3].

Димитар Ризов има, во својата богата публицистичка и дипломатска актива, мошне бројни и полезни контакти со угледни луѓе по светот, за што сведочат неговите прилози во периодиката и преписката што се чува во неговата заостав-

---

[1] Димитар Ризов, На гости у графа Л. Н. Толстой. „Мисьл", (София), 1900, кн. III и IV.

[2] Гане Тодоровски, Зошто Лев Толстој не сакаше да го крене својот глас во заштита на Македонија? „Млад борец" (Скопје), год. VIII, бр. 21, стр. 8, 26 јули 1953 г.

[3] В. П. Вильчинский, Димитр Ризов в Росии. Славянские литературные связы, Ленинград. Издава: Академијата на науките на СССР, Институт за руска литература (Пушкински дом) 1968, стр. 246—258; В. П. Вильчинский, Димитр Ризов и Максим Горький. Во книгата: М. Горький и его современники. Ленинград. Издава: Академијата на науките на СССР, Институт за руска литература (Пушкински дом), 1968, стр. 204—214.

нина[4]. За жал, меѓутоа, сè уште не ни е познато дали се сочувани неговите мемоари, иако постоеше начин да се провери тоа[5]. Сум го напишал тоа и порано, овојпат пак ќе го подвлечам: нашата историографија требаше да му посвети далеку поголемо внимание на Ризов како извор на значајни податоци за поновата македонска историја.[6]

Посетата на Ризов во Русија, кога се паѓа и неговиот кус престој во Јасна Полјана, кај Лев Николаевич, со цел да го измоли корифејот на руската литература да ги земе во заштита пред светската јавност Македонците, е акција на новопечениот бугарски дипломат во времето кога тој се наоѓа на служба во Скопје (1897—1899). Инаку, тој до тоа време се пројавува како македонски емигрант во Бугарија, главно како новинар и општественик, уредник на неколку периодични гласила, меѓу кои и весникот „Македонски глас" (1885), на чии страници дебитира и Димитар Благоев.[7]

Наоѓајќи се по петнаесетина години поминати надвор од својата татковина (студии во Европа, емиграција во Бугарија), на служба во Скопје, како трговски агент на Бугарија, Ризов, благодарејќи на своите бројни и значајни врски со највидните функционери на Тајната македонска револуционерна организација, најверојатно по своја иницијатива, а врз основа разговорите со првенците на револуционерното движење во Македонија, донесува решение да го посети големиот руски писател по време на своето патување (одмор) во Русија, каде што повеќепати доаѓал и се среќавал со повеќемина литерати, публицисти и политички дејци. Познати ни се неговите познанства и врски со Н. К. Михајловски и М. М. Стасјулевич. Меѓутоа, од разбирливи причини, познанството и разговорот со Лев Николаевич Толстој доаѓа на прв план.

Уште на 10 јануари 1887 година, тој од Софија преку писмо му се јавува на Н. К. Михајловски, при што му се претставува како претседател на таен револуционерен комитет за ослободување на Македонија, формиран во Бугарија со седиште во Софија. Одговорот на Михајловски не е познат. Се знае само дека во публикацијата „Северен весник", каде што послед-

---

[4] Види: Фонд на Димитар Ризов, Български исторически архив. Софија.

[5] Сопругата на Д. Ризов до скоро живееше во Цетиње.

[6] Види: Гане Тодоровски, Претходниците на Мисирков. Скопје, „Мисла", 1968 г.

[7] Повеќе податоци за Димитар Ризов може да се најдат во следниве прилози: Н. Г. Данчев и И. Г. Данчев, Българска енциклопедия. София 1936, стр. 1334; Гане Тодоровски, Пет писма на Коне Самарџиев до Димитар Ризов. „Разгледи", год. VI (1963), серија трета, бр. 4, стр. 408—426; Гане Тодоровски, Две необјавени писма на Даме Груев, „Нова Македонија", Скопје, 29. I. 1967; Гане Тодоровски, Претходниците на Мисирков, Скопје 1968; Гане Тодоровски, Ѓорче Петров и Димитар Ризов. Прилози за проучување животот и делото на Ѓ. Петров. Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, кн. 23 (1971), стр. 197—216.

ниов соработувал, се појавиле статии со потпис на Иван Иванович (псевдоним на И. И. Доброволски) во кои се говори за Македонија и решенијата на Берлинскиот конгрес, т.е. „Ослободувањето на македонските браќа". Во овие статии се зборувало за некаков грабеж во Галац (Романија), на трговец од бугарско потекло, со кои средства наводно требало да се подготви борбата за ослободување на Македнија. Овој план бил на Ризов. Сеедно дали и колку е ова точно, и дали и колку е ова најава на идната „Афера Мис Стон", меѓутоа, спомнувањето на името на Димитар Ризов со тој грабеж ни зборува дека кај младиот македонски интелектуалец започнува да се формира идејата како да ѝ помогне на својата земја, ефектно и сензационално. Тој од таквата амбиција нема да се откаже и посетата кај Толстој треба само во тој контекст да ја сфатиме и протолкуваме. Не смее да се одмине податокот дека тоа време во Русија, низ печатот, се множат сензационални написи за настаните на Балканот. Дури и Антон Павлович Чехов во 1886 ќе го ангажира своето професионално сатиричко перо на таква тема.[8]

Ризов не ги крие своите претенциозни планови за посредување во македонското прашање. Дури нешто повеќе, тој со тие свои своеволности ќе го дегутира Ѓорчета Петров, кој како надворешен претставник на ВМРО, ќе се впрегне во јавните демаскирања на „човекот со стоте мислења", како ќе го нарече Ризова![9]

И така, станат веќе бугарски дипломат, не напуштајќи го дефинитивно новинарскиот позив, доаѓајќи во Русија, Димитар Ризов го искористува престојот таму за да го организира општественото мислење (јавноста) за помош на македонската борба за слобода. Тоа е неговиот „мирен начин на војување", тоа е каритативната борба на Ризов, мисијата на посредување за која не може да се рече дека располагал со „карт-бланш" од македонските револуционерни првенци. Но, кај амбициозните и самомнителни луѓе мотивацијата за постапките треба да се бара во блескотот на чинот, во декорот на настанот, а не во содржинските нивни основи. Така веројатно треба да се претпостави и за средбата помеѓу Ризов и Толстој. Нему му треба таа средба лично, како поен во кариерата, како украс во биографијата, секако далеку повеќе одошто реално се надева дека ќе се избори за некаква помош за неговите македонски сонародници. Ова тој не го крие.

Во декември 1898 година, добивајќи препорака (писмо) од рускиот професор П. Миљуков, кој тогаш се наоѓа на служба во Бугарија, тој доаѓа кај Толстој со надеж „да го помоли совре-

[8] Тоа е расказот на Чехов под наслов „Светлата личност", објавен есента 1886 г. во списанието „Стрекоза".

[9] Види: Д. Ризов и Ѓ. Петров, стр. 202.

мениот апостол да го крене својот моќен глас во полза на моите поробени браќа во Македонија“[10] Се разбира, Ризов како новинар од повисок ранг, како љубопитник што го владее рускиот јазик од поодамна (го учи уште како младинец во Македонија) ќе пројави и жив интерес за настани од литературниот живот во Русија.

Според податоците што ни ги презентира Вилчински[11], Д. Ризов, до посетата кај Толстој, зема учество во јавната дискусија во врска со прогласувањето на М. И. Туган—Барановски за доктор по политичка економија и присуствува на литературно-музикалната вечер што се одржува во чест на Л. Н. Толстој, влезница за каде му обезбедува Михајловски. Двата настана се одвиваат на 19 декември 1898 година во Москва: првиот во големата сала на Московскиот универзитет, вториот во театарот „Корша“. На литературната вечер за Толстој во театарот „Корша“, меѓу другите (Н. Н. Златовратски, П. И. Вајнберг, Вл. Ив. Немирович—Данченко, А. И. Ертелем) чита реферат за творештвото на Толстој и познаникот на Ризов — Михајловски. Се читаат уште одломки од делата на писателот. Оваа вечер му остава на Ризов вонредни впечатоци. Според неговите зборови вечерта се престорила во „впечатлива моќна манифестација во чест на генијалниот писател“. Ризов ќе забележи уште дека покрај таа своја огромна почит и длабока љубов кон Толстој, кај писателот се случува нешто што спаѓа во сферата на религиозните и етички преокупации, а за кое Ризов најверојатно дознава од Михајловски. Покрај тоа, познато му било на Ризов секако и од јавните податоци дека во 1898 година Лев Николаевич организира помош за гладните селани од Тулска губернија, ја објавува статијата „Има ли глад или нема?“, и донесува решение да ги публикува своите дела „Отец Сергеј“ и „Воскресение“ во полза на духоборците, коишто се преселуваат во Канада. Во тоа време во Јасна Полјана сликарот Леон Осипович Пастернак (татко на поетот Борис Пастернак) го илустрира романот „Воскресение“. Нема да поминат три до четири години а Толстој ќе побара од рускиот цар Николај II да биде ликвидирана приватната сопственост во Русија, да биде отфрлен „гнетот што му пречи на народот да си ги изрази своите желби и потреби.“[12] Меѓутоа, сепак Ризов настојува да узнае што се мисли во Русија за Македонија, како се гледа тука на македонското прашање. „Не бев далеку од мислата да поразговарам ваму и таму за македонските патила и ако се може да возбудам во љубвеобилната руска душа малку повеќе сочувство и сожалување кон својата очајна татковина“.

---

[10] Д. Ризов, На гости у графа Толстой, стр. 153.

[11] В. Вильчинский, Димитар Ризов в Росии, стр. 253.

[12] В. Шкловски, Лев Толстой, Москва 1967.

Идниот ден, по одржана Толстоева вечер, во московскиот театар „Корша" Ризов се обидува да го посети писателот во неговиот дом на Хамовническиј переулок, но, ги затечува таму само ќерката и жената на Толстој. Татјана Љвовна е „девојка со тврдо интелигентно лице", таа е една од „најпројавените последователки на учењето на нејзиниот татко и негов личен секретар". Дознавајќи за целта на визитата Татјана Љвовна му изразува сомневање на Ризов во тоа дека Толстој ќе се сложи да му помогне нему во македонското прашање, подвлекувајќи едновремено дека портите од домот на татко ѝ широко се отворени за сите:

„Тој ќе ве прими, секако, но сигурно не ќе се сложи да се замеша во вашето македонско прашање" — гласат нејзините зборови.

Во времето на разговорот се појавува и Софија Андреевна, сопругата на Толстој, којашто Ризов ја опишува како жена „од висок раст, со енергично лице, со изглед многу помлад за своите години". Поздравувајќи се со гостот, таа се извинува што ќе го остави, бидејќи брза на музичка вечер во чест на Рубинштајн, чија голема поклоница се сметала. Татјана Љвовна му соопштува на Ризов дека тие денови татко ѝ се наоѓал на својот имот во селото Јасна Полјана, блиѕу Тула. Го поканува Ризова следниот ден да појдат таму, бидејќи и онака таа таму ќе патува.

На 21 декември 1898 година Татјана Љвовна и Димитар Ризов поаѓаат од Москва за Јасна Полјана. На станицата Јасенка нив ги пречекува синот на писателот, Лев Љвович, „сосема уште млад човек со слаб телесен состав, со руси мустаци и брада, апсолутно несличен на својот знаменит татко". Од станицата до селото патот изнесува околу дванаесет врсти. Патуваат со кола. Братот и сестрата, на молба од Ризов, внатре во колата, додека гостинот надвор, до пајтонџијата, за да може малку да си позборува по патот за стопанот — Лев Николаевич.

„Ех... многу сум видел по светов господа — рекол пајтонџијата — но никогаш не сум сретнал толку добар барин. Грофот е просто свет: тој живее со нас, се облака во наша облека, зборува како селанец и му помага на нашиот брат со што ќе може. Грофот им пишува на селаните молби до општините, ако се укаже потреба ора и жнее за простите селани, и го чини тоа не полошо од нашиот брат. Неодамна тој ја поправаше три дни печката на една сиромашна вдовица. Тој толку добро ги познава бедните луѓе, како да е роден меѓу нив, и веднаш гледа, дали навистина од нешто има потреба човек или се преправа, за да се добере до некоја помош од грофот. Со еден збор, просто свет човек, и тоа е сè. И грофицата и децата исто така се добри луѓе".

Пристигнувајќи во Јасна Полјана, Ризов веднаш бил поканет во трпезаријата, каде што веќе го чекал Толстој, претходно известен од децата за својот гостин. Тоа е вечерта на 21 декември. Започнал долг и интересен разговор. Толстој зборувал лесно, прецизно, уметнички дотерано.

Ризов бележи:

„Пред мене се наоѓаше старец од околу 70 години, среден раст, со лице што сјае, со голема бела брада и мустаци, со доволно јадар сплескан нос, со неголеми сиви очи и необично широко чело, со темна коса на главата. Беше облечен во црна, доматкаена кошула и исто такви панталони, препашан со црн кожен ремен и облечен во груби чизми слични на затворничките обувки."

Потаму, Ризов ќе забележи дека, колку што му е нему познато, ниеден сликар не го портретирал Толстоја со карактеристичниот, за писателот, печат на гениј. Дури ни знаменитиот Рјепин! „Ништо слично на очите на Толстој не сум видел во животот. Во нив го нема оној пламен, со кој, според кажувањата на очевидците, Наполеон ги покорувал своите соговорници. Но кога ќе се загледате во очите на писателот, ќе ви се причини дека тие се бездни и бескрајни... А кога Толстој ќе ве погледне, вие не можете да се откинете од чудното чувство, дека тој проѕирен поглед, тие сиви очи, кои, се чини, толку добродушно ве гледаат, ви го пронижуваат черепот, ви проникнуваат во душата и гледаат таму сè како во огледало. Загледувајќи му се в очи на Толстој, одеднаш ќе сфатите дека е невозможно да ги скриете од него своите чувства. И вам ви станува јасно, зошто дури таков првокласен сликар како Рјепин не смогнал да го долови и предаде неговиот седогледлив и себепрониклив поглед".

Разговорот помеѓу Толстој и Ризов зафатил повеќе теми, за да се доближи до македонското прашање преку споделување мисли за општествените уредувања во светот и судбата на потиснатите луѓе. Толстој подвлекол:

„Чувството за праведливост е вродено во луѓето и колку жестокиот општествен строј да го осакатува, сепак тоа лежи во дното на човечката душа и не може а да не заговори кај повеќемина луѓе".

Димитар Ризов, чекајќи ваков момент за да се вклучи во централната тема: молбата до големиот писател да се заземе за Македонците или како што ќе напише В. Велчева, Толстој „да истапи во заштита на поробениот македонски народ и другите словенски народи"[13]. Меѓутоа, сепак сме должни да подвлечеме дека и оваа централна тема е само дел или епизода од нивниот интересен и мошне забележлив разговор, кој, спо-

[13] Види: Литературное наследство, М. 1965, том 75, кн. 2, стр. 333.

ред В. П. Вильчинскиј „потврдувајќи извесна интепретација на Толстој за некои суштествени страни на животот на неговата епоха, заедно со тоа содржи и дополнителни црти, важни за карактеристиката на писателовиот мироглед“[14]. Ќе приспомнеме неколку од тие епизоди, само колку за илустрација. Толстој се револтира од гестот на Фердинанд Кобургски, кој за да стане бугарски монарх си ја сменил верата на татковците. Тоа го нарекол вероотстапништво. Според Толстој, полесно би му било „да му откинат дел од телото, одошто да го лишат од убедувањето“; понатаму, тој го фалел вегетаријанството, зборувал за ширењето на марксизмот во Русија, наречувајќи го „општествена епидемија“, зборувал за евангелието, изнесувајќи свои познати мисли. На Ризов му се причинило како да слуша вдахновен пророк, чиј намек бил постојано врз потребата од правда и љубов во светот. Искажувајќи ги своите религиозно-морални сентенции Толстој повторил некои мисли што веќе писмено ги изнел во јавноста (Вильчинскиј смета дека најблиску се движел до мислите изнесени во статијата „Големиот грев“, кајшто подвлекол дека рускиот народ е должен да се пролетаризира). Слушајќи го сето ова Ризов го дава мошне метафоричниот коментар, луцидно формулиран: „Ако денеска слезеше на земјава Исус Христос, за да војува со постоечкото зло, тој веројатно би го назначил Толстој за началник на својот штаб“.

Љубопитно е раскажан оној дел од разговорот, каде што Толстој навел примери од некој свој дијалог со претставител на конзервативната партија на Русија, односно, за причините на отсуство на талентирани луѓе во редовите на оваа партија. Ризов ги пренесува зборовите на Толстој:

„Тоа е обична и лесно објаснива појава. Талентираните луѓе, кои не се робови и ниски егоисти, не можат да бидат во вашиот лагер од простата причина дека вие, конзерватистите, го заштитувате жестокиот, неправеден поредок, останат од најмрачните историски епохи. Овој општествен поредок се наоѓа во противречност со 'правдата божја'. И колку што секој талентиран човек ова добро го разбира, тој не може да пристапи во вашиот лагер до колку кај него не изгаснале конечно оние благородни човечки пориви, коишто ги вложил во неговата душа бог. Чувството за справедливост кај човекот е вродено“.

Ризов на ова се надоврзал со своите „споделувања на Толстоевите гледања, конкретизирајќи ги тие негови размисли низ македонски пример:

„Сето тоа е безусловно така — му реплицира Ризов — но, силните на овој свет сѐ уште не сакаат да ја разберат таа проста вистина и огромен дел од светот продолжува да тлее под гнетот на државната и општествена несправедливост. **Ете, на**

[14] Цит. прилог, стр. 255,

**пример, мојата родна земја Македонија. Прекрасна страна, и богата и плодородна, со чуден климат и со работливо население а пак цели пет века е угнетувана и истоштувана од страна на Турците. Никој христијанин во неа не е стопанин на својот имот, ниту пак на својот живот. Грабежите и убиствата, затворите и прогоните, обесчестувањата и потурчувањата се вршат таму со една бессрдечна правилност која граничи со систематичност. Христијаните се доведени до таков очај, од несносниот живот, та започнале веќе да расудуваат сосема нехристијански: треба да се востане против мачителите, зборуваат мнозина од нив, па, кој ќе умре нека умре, а кој ќе остане да види бел ден. Сеедно е, и онака Турците нè требат катаден, нека барем наеднаш да се сврши со тоа, та да се смири и нашата земја. И не е далеку денот, кога тие современи маченици ќе се фрлаат во крвата борба...**" (Подвлекол Г. Тод.). Така се отпочнал разговорот за Македонија, во кој, според предвидувања на Татјана Љвовна, големиот писател се откажал да истапи преку печатот во заштита на Македонците од турскиот јарем, потцртувајќи дека неговата задача е чисто етичка а не политичка. Еве неколку мислења на Толстој:

„**Малку е срамно, но, должен сум да ви признам дека имам доста заматени претстави за вашата татковина. Знам само оти се наоѓа околу Архипелагот, оти ја владеат Турците и оти на христијаните животот не им е најдобар. Ама од вашите кажувања се гледа дека е длабоко несреќна земја.**" (Подвлекол — Г. Тод.).

Сепак, и по оваа резонанса, Ризов го замолува Толстоја да се застапи за Македонија, по причина што тој е световно познат, мошне авторитетен и името му се ползува со големо влијание во културните средини, така што еден апел за Македонија, напишан од него, би бил од големо значење.

Толстој не може да ја прифати таа молба, искрено жалејќи. Неговата задача е, како што подвлекува, „чисто етичка а не политичка". Тој си е верен на своето учење (убедување!), и при сето сочувство кон поробените Македонци не може да прифати учество во борбата на еден народ против друг, заземајќи се за власт на христијани над Турците, бидејќи нему секоја „човечка власт му е противна". Ризов и на ова му реплицира со наметлива упоритост:

„Мене ми се чини дека вашиот апел за Македонија ќе биде токму еден акт високо етички и наполно сообразен со проповедта за непротивење на злото. Се работи имено да се предупреди едно ново зло, за да не биде потребно да му се противи човек на човека".

„**Така е тоа на прв поглед** — одговара Толстој — **но, не е во суштина. Еден апел во полза на христијаните во Македонија каква-годе морална основа да има е сепак еден политички акт.**

**Целта на тој апел не може да биде поинаква, освен да побара заменување на турската власт со христијанска; а мене секоја човечка власт ми е противна. Јас не можам да го кренам својот глас за властување на едни луѓе над други...**" (Подвлекол — Г. Тод.).

„Но, ако би настанало таму некакво крвопроливање, зар вие би останале рамнодушни?" — го запрашал Ризов.

Толстој на ова одврака:

„**Тогаш работата малку се мени и може да се помисли... Но, право да ви речам, не сакајќи би се вовлекол во такви истории**" (Подвлекол — Г. Тод.).

Д. Ризов ни дава мошне интересни коментари од слушањето на Толстоевите одговори. Тој го смета писателот „анархист" во најшироката смисла на зборот, во „чистото и хумано поимање на тој збор". Потврда за ова ќе најдеме и во подоцнежните студии за историските, религиозните и моралните погледи на Толстој. Тој смета дека како дело на историскиот прогрес се јавува уништувањето на државата. За него секоја власт е насилство, но, тој сепак објаснувањето на тоа не го гледа во антагонизмот на класното општество, туку во личните квалитети на луѓето[15]. Самиот Толстој пишува дека „многу жестоките, нечовечните, распуштените луѓе, се хранат со насилието, со војната"[16], додека останатите „помеките, кротките, трудољубивите — претпочитаат да трпат". По силата на општото човеково својство, луѓето облечени во власт ја употребуваат неа не за општествени дела туку „за свои користољубиви, честољубиви цели".[17] Произлегувајќи од ова, ќе забележи Л. В. Черепнин, Толстој и ја гради тезата дека „Историјата е историја на насилството и борбата против него"[18]. Според тоа, коментарот на Ризов за „анархистичките концепции" на Лев Николаевич мошне е близок до еден напор да се разјасни неговиот став на отфрлувањето на институцијата држава како орган на насилството. За Толстој, државата во секоја класна формација претставува апарат на принуда.

Треба да се подвлече, кога се зборува за овие сфаќања на генијалниот писател, дека кон 1898 година, кога му доаѓа во посета гостинот од Македонија, Толстој е вклучен активно во својата утописка идеја за создавање справедливо општество преку движењето на духоборците или преку духоборството! Тој е готов да направи сè што може за олеснување горчливата

---

[15] Л. В. Черепнин, Исторические взгяды класиков русской литературы. Москва, 1968, стр. 382.

[16] Л. Н. Толстой, Полное собрание сочинений, том 55, стр. 216, М. 1900.

[17] Пак таму, стр. 216.

[18] Л. В. Черепнин, стр. 307.

судбина на луѓето, но, само на луѓето што живеат според божјите заповеди („по божески"), или барем на такви на кои може да им се помотне без учеството на политиката. За ова подробно пишува В. Шкловски во својата монографија за писателов. Тој ни приведува податоци дека во фондот на духоборците Толстој го прилага целиот хонорар од романот „Воскресение" (оригинал и преводи)[19].

Духоборците и молоканите живеат тивко и незабележливо низ подалечните покраини на Русија. Ги разработуваат пустите места, но, како верска секта, бидуваат насекаде прогонувани од власта, бидејќи го мразат оружјето. Честите прогони ги доведуваат до решението да ја напуштат за секогаш Русија, преселувајќи се во Канада. Толстој го помага парично нивното преселување, со средствата од хонорарот за романот „Воскресение", како и со обраќање преку писма до богати луѓе.

Сето ова Ризов го дознава од разговорот со Толстој. Исто така, тој дознава дека Лев Николаевич се откажал да се замеша и во прочуената „Афера на Драјфус", одбележувајќи дека во Русија „невино се затворени далеку повеќе луѓе, одошто во Франција". Ќе му предочи и податок дека некојси затворски свештеник пред некое време му соопштил фрапантни нешта. Имено, само жртвите на судските грешки изнесувале 7% меѓу затворниците; вистински невини биле речиси сите. И додал коментар кон ова: „Па, има ли смисла да се застапувам за единствениот невин затворник во Франција, кога во нашата Русија нивната бројка е неизбројлива?" Поради сето тоа, тој ќе го заврши разговорот со Ризов со следните зборови:

**„Работата со вашата Македонија е друго нешто: таму се работи да се заменат турските власти со христијански или кое е повистинито, со бугарски. Таа промена, ќе ја измени само надворешната страна на положбата, но, не и нејзината внатрешна содржина. Власта ќе си биде пак власт, само можеби поинтелигентна; даноците ќе си бидат пак даноци а можеби ќе се наголемат. Една нова беда ќе ги снајде македонските христијани: ќе им ги земаат синовите во војска и ќе ги учат да убиваат луѓе. А работниот народ, оние испопукани раце што ве хранат, какви облаги ќе видат? Не заборавајте дека јас на светот гледам поинаку!"** (Подвлекол — Г. Тод.).

Ризов не успева во својата голема мисија. Авторот на епохалното литературно дело „Војна и мир" нема да ја вложи својата меѓународна репутација како прилог во борбата на македонскиот народ за слобода. Ако таквото ангажирање за најугледните фрацуски писатели и интелектуалци (Анатол Франс, Емил Зола, Виктор Иго, Анри Барбис, Пјер Д'Еспања и др.) или подоцнежните руски истакнати писатели (Леонид Андреев, Горки, Гиљаровски) нема да претставува никаков посебен проблем,

[19] В. Шкловски, Лев Толстой, стр. 546—550.

за седумдесетгодишниот Толстој тоа е неприфатливо! Затоа што големиот писател смета дека патот во иднината не води преку револуцијата, не преку уривање на социјално-политичкиот систем, туку преку осознавањето на луѓето и практичното реализирање на моралните принципи. Сепак, како што подоцна ќе забележи Ленин, „Толстој ќе соумее да постави низ своите творби големи прашања, ќе соумее да се извиши до таква уметничка сила, што неговите дела да заземат едно од првите места во светската литература“[20]. Тоа ќе биде чекор напред во уметничкиот развиток на сето човештво. Меѓутоа, средбата на Димитар Ризов со Толстој и нивниот разговор за македонското прашање, бездруго, ќе останат едно љубопитно поглавје во биографијата на овој голем човек. Веројатно, во догледно време ќе имаме можност да уточниме уште некои подробности околу прашањето: зошто Л. Н. Толстој не сакаше да го крене својот глас во заштита на поробените Македонци, особено во врска со веста на љубљанскиот весник „Словенец“ од 23 март 1903 година, дека Лев Толстој и Максим Горки приготвувале некаков албум за Македонија! Нешто веќе е загатнато во трудот на рускиот славист В. П. Вильчински „Д. Ризов и М. Горки“[21]. Да се надеваме дека од огромната заоставнина на Толстој со време ќе искамчиме појасни одговори на прашањето што нè интересира.

Гане ТОДОРОВСКИ

## ЛЕВ НИКОЛАЕВИЧ ТОЛСТОЙ И МАКЕДОНИЯ

(Резюме)

В биографии Льва Николаевича Толстоя существуют данны говорящие о том что великий писатель занимался проблемамы освобождения балканских народов из под турецкого владычества, в нашем случае с освобождением Македонии. С просьбой выступить в защиту порабощенного македонского народа **Димитрий Ризов** (1862—1918) как македонский уроженец, редактировавший тогда газету „Македонский глас“ обращается Л. Н. Толстому. О своем свидании с Толстым Ризов написал большую статью в 1900 году.

Во последные годы появились в советском славяноведении новые труды, прежде всех В. П. Вильчинского, в которых речь идет о том же вопросе.

Задача этого труда состоит в том, чтобы познакомить с основными сведениями об этом очень интересном вопросе.

---

[20] В. И. Ленин, Полное собрание сочинений, том 20, стр. 19.

[21] М. Горький и его современники, Ленинград 1968.

Томислав ТОДОРОВСКИ

# УМЕТНИЧКИОТ ДЕТАЉ — НЕГОВАТА СПЕЦИФИКА И УЛОГА ВО МЕТОДСКИТЕ РАЗГЛЕДУВАЊА НА ЛИТЕРАТУРНИТЕ ТВОРБИ

Обично кога се врши анализа на еден литературен текст, главното внимание се насочува кон детерминацијата на стандардните елементи на СОДРЖИНАТА и ФОРМАТА — двете основни компоненти што ја сочинуваат неговата структура, подразбирајќи под првата единство меѓу темата, идејата, сижето и ликовите, а под втората — меѓу композицијата, стилот и јазикот[1].

Меѓутоа, успешното проникнување во идејно-содржинските и естетските валори на уметничката творба, која претставува продукт на творечката инвенција и имагинација на субјектот, речиси е апсурдно без примената на основниот методски принцип ЕДИНСТВО МЕЃУ СОДРЖИНАТА И ФОРМАТА, но и без една привидна идентификација на анализаторот со творецот, со неговите идејни погледи и емотивни реакции. Тоа значи дека на делото мора да му се пристапува не како на фактографска копија на објективната стварност, ами како на еден жив организам што се наоѓа во процес на синхронизирано менување на својата сложена структура со менувањето на општествените односи меѓу луѓето — креаторите на тие процеси.

Веднаш да истакнеме дека написов нема амбиција да даде подетален приказ на комплексноста на една книжевна анализа, уште помалку да ги презентира нејзините девијации и неотпорности. Тој настојува да фрли сноп светлина врз едно прашање, кон кое во последно време пројавува определен интерес и литературната наука, а тоа е прашањето за уметничкиот детаљ, неговата функција и специфика. Мораме да признаеме дека тој, и покрај големата важност за интегралното согледување на идејно-естетската суштност на уметничкиот текст — предмет на една подробна книжевна анализа, досега не си изборил соод-

---

[1] Ако се работи за поетски текст, тогаш кон елементите на формата се приклучува и версификацијата.

ветно место во литературната наука и методските проучувања, како што е тоа случај со темата, сижето, стилот итн. Сепак, во најново време се прават значителни напори за надминување на ваквата состојба, за што поадекватна функционална детерминација на уметничкиот детаљ како дел од целината. А целината — тоа е, всушност, литературната творба со сета сложеност на својата специфична структура.

Во каталогот на терминолошкото определување на детаљот како интегрална составка на уметничкиот текст, фигурираат повеќе именители. Најприфатлив, се чини, дека е оној што го определува како МИКРОСЛИКА, базирајќи се на фактот што во своето конкретно експонирање, уметничкиот детаљ најтесно се поврзува со СЛИКОВИТОСТА на литературниот текст. Поради оваа меѓуврска тој, со право, се смета и за основен градежен елемент на макросликата. Во таа смисла, мошне указателно е мислењето на советскиот писател Нагибин дека „Секое уметничко дело се состои од детали, а самиот процес на уметничкото творење, всушност, е само подбор на детали и мајсторство така да се распределат во фразата, што ќе предизвикаат моментно усвојувана, од читателот, слика“[2].

Познат факт е дека надворешниот материјален свет доживува значителна трансформација во литературната творба, што, во прв ред, е резултат на способноста на авторот за сликовито перципирање на поединечни и типични подробности. Впрочем, и специфичноста на литературата се огледа токму во „одразувањето на животот во слики и ликови“[3].

Двете основни функции на детаљот: да служи како градежен елемент на уметничката сликовитост и да ја стимулира нејзината своевидна пластичност, можеме и конкретно да ги согледаме врз примерот на Рациновата автобиографска новела „Еден живот“, во почетокот на вториот фрагмент:

„Празно собиче — три чекори напред, три назад“.

Овде писателот само со еден потег, со еден детаљ, ја гради сликата на затворската ќелија. Една подробност, умешно одбрана од повеќето, служи за да ни го долови и идејно-емотивниот однос на авторот, да нè подготви за натамошно разоткривање и доживување на сликата. Освен тоа, детаљот „три чекори напред, три назад“, во случајов, наоѓа осмислување и во органската поврзаност со наредните детали:

„Во ќошето земјена стомна и парче леб“,

„Горе при врвот сино парче небо“,

---

[2] Ю. Нагибин: „Деталь в рассказе”, Лит. газета, бр. 98, Москва, 1959.

[3] Л. И. Тимофеев: „Теорија књижевности — основи науке о књижевности” стр. 13, Београд, 1950.

комплетирајќи ја со нив, на најубедлив начин, општата слика за мрачната атмосфера, за мизеријата на затвореничкиот живот, односно изразувајќи го писателовиот презир кон ваквите брутални институции на ненародниот режим за „превоспитување“ на прогресивните духови.

Се разбира дека споменатата идејно-естетска функција на детаљот ќе дојде до полн креативен показ само во случај кога тој не е цел на самиот себеси, кога служи за изобразување на вистински уметнички слики и состојби! Во таа смисла детаљот, слично како и пејсажот, може да послужи и како дополнително средство за разоткривање на карактерологијата на личностите во анализираното дело или пак „да го одразува писателовото настроение и да претставува база за полесно разоткривање на сижето“[4].

Во секој случај функцијата на детаљот, како уметничка категорија што учествува во формирањето на општата сликовитост на литературниот текст, на макросликата, е релевантна бездруго, за целосниот успех при неговата анализа. Неговото место и улога во реалистичката книжевност најдецидно ги одредил Енгелс со познатата поставка: „Реализмот, според моето мислење, освен точност на деталите, претпоставува и верно давање на типични карактери во типични околности“. Кон оваа определба, а во прилог на согледувањето на ефективната функција на детаљот во градењето на макросликата, треба да се приклучи и барањето за неговата рационална присутност во уметничката творба, зашто мајсторството на вистинските писатели не се огледа во натрупувањето на детали, туку во нивниот селективен подбор, во доминацијата на битните над небитните!

Меѓутоа, манифестацијата на идејно-естетската функција на детаљот низ текстовите на различни писатели секогаш е различна, таа варира дури и во одделните творби на еден ист автор. Освен тоа, таа се наоѓа во еден условен однос и спрема жанровите особености на литературните творби. Во малите епски форми, како на пример расказот, детаљот се наложува со својата краткост и соодветен емотивен интензитет, во големите, пак, тој се зголемува просторно. Сето тоа, извонредно многу, го усложнува разрешувањето на едно од најделикатните прашања во проучувањето на спецификата и функционалноста на детаљот — неговата класификација.

Типологијата што ја нуди Љубомир Георгиев[5] не би можеле да ја сметаме за совршена, уште помалку за дефинитивна, со оглед на фактот дека вистинското уметничко дело обично не апсорбира во себе небитни подробности во однос на глав-

---

[4] В. В. Голубков: „Методика преподавания литературы“, стр. 124, Москва, 1962.

[5] Любомир Георгиев: „Методически въпроси и литературен апализ“, Народна просвета, София, 1972, стр. 46. Според него постојат два вида на детали: уметнички или карактеристични и второстепени или подробности.

ната тематска преокупација, дека во него веќе е извршена селекција на деталите и нема потреба од нивна повторна диференцијација. Друго е прашањето што некои од нив се предадени со поголема идејно-естетска силина во однос на другите, но со тоа воопшто не се нарушува нивниот интегритет во функционална смисла: да бидат основен градежен елемент на макросликата!

Посебен интерес побудува прашањето за третманот на детаљот во методските проучувања на литературните творби, особено за потходите на неговото вистинско согледување во процесот на литературната анализа.

Методиката на литературата има првенствена задача да ги проучува можностите што ги даваат деталите при комплетната идејно-естетска анализа за разоткривање на она што е најсуштествено во творечкиот потход на самиот автор. Наставникот мора во процесот на анализата да го респектира фактот, дека детаљот секогаш претставува специфичен израз на писателовиот стил и потход, дека по својата суштина е неповторлива индивидуална изразност и, ако сака да оствари позитивни резултати, мора да примени таков методски потход кој ќе соодветствува на писателовиот! Во практиката детаљот треба да се анализира како составен дел од анализата на идејно-уметничката замисла на авторот, на сликовитоста и композиционата структура на делото. Тој рамноправно учествува во конституирањето на формата во едно уметничко дело, заедно со другите чинители: личноста на творецот, карактерот на темата и атмосферата или моментот на создавањето. А со оглед на фактот дека литературното дело, по правило, претставува хармонична спојка меѓу содржината и формата, затоа ќе биде од особен интерес за успешната реализација на поставените цели при самата анализа, детаљот да не се оттргнува од контекстот на делото, на целината, ами да се разоткрива во процесот на обработката!

„Од посебна важност за работата на наставникот е да се поседува чувство на мера при користењето на деталите", вели Голубков. Фактот што во литературното дело секој самостоен збор може да фигурира и како детаљ, воопшто не го обврзува наставникот да врши самостојна анализа на секој таков збор-детаљ, оти со таквата постапка би се нарушила идејно-емотивната компактност на анализираното дело. Неговото внимание превосходно ќе биде свртено кон третирањето на најтипичните детали, кои можат да дадат значителен придонес во расветлувањето на карактерите на личностите, како носители на дејството, на идејната порака, сликовитоста итн., додека останатите ќе бидат присутни низ другите етапи на анализата: изразното читање, локализацијата на текстот, обопштувањето и

сл. Да земеме како илустрација на горново еден фрагмент од романот на Владо Малески „Она што беше небо":

> „Десно и лево од Наума запукаа пушки. Сите куршуми од целата Бригада како да се истурија во неговите гради. Главата падна крај кундакот во снегот. Па и тука, во влажниот мрак, светлеа очи под шлем и темнееше парталава кафеава шинела. Му се затетерави свеста: почна да паѓа во бездни пространства... „Има она што има", ечеа бездните, „Ќе соблечеме некој дниве", дојде однекаде глас самотен, длабок, таинствен, гробничав дури. Но бездните заечија вдвоено, втроено, незамисливо попробивно од самотниот глас и го поклопија... „Ленин вели: три точки..." „Ништо, другари, ветрот разнишал ламарина..." „Војник не заборава..." „Инокентие, синко..." „Одбери еден и нишани..." на бранови се носи одѕивот на бездните, а тој сè уште цели низ нив со неверојатна брзина. Однедопица, студ се поткладе под него, та го запре цепењето низ бездните, а студот е тврд иако студот не може да биде никаков: ни тврд, ни што му јас знам. Пушка пукна крај неговото десно уше, само еднаш пукна, иако потака пукаа многу пушки. Остана уште некое време таков, ничкосан во снегот, и најназад ја крена главата. Низ перчин чад виде цевка од пушка, погоре — Денка што ја држеше пушката. Денко ги отфрлил очите во него — Наума.
>
> — Жив ќе те фатеше ако не го свиткав! — рече.
>
> Од подолу некаде, се носат разретчени, немоќни пукања. Се запули во чистинката: шумата се вратила на работ, останале само кафеави секови во белината. На неколку чекори од него ја препозна искинатата шинела, сега испружена грбечки. Очите не ги гледа, гледа само врв од братка и стреа од шлем.
>
> — Не можев да убијам — проговори Инокентие од Наума.
>
> — Тебе ќе те убиеше!
>
> — Знам.
>
> Денко тогаш рече:
>
> — Знаеш, а ќе си појдеше по пепелот!"

Живата слика на боиштето, раздвижена низ дијалогот меѓу двајцата соборци, наполно го разоткрива бившиот семинарист Наум во неговото прво борбено крштевање, како слабоволна личност која и во партизанските редови долго време ќе го носи со себе бремето на сопствените тревоги. На тој момент наставникот посебно се задржува, бидејќи му овоз-

можува да им ја расветли на учениците најеклатантната страна во Наумовата карактерологија — малодушноста. Таа во неговата личност се вкоренува како резултат на погрешното младешко воспитание, раѓајќи тежок комплекс на пониска вредност! За жал многупати, свесно или несвесно, седно како, се пренебрегнува значењето на уметничкиот детаљ во презентирањето на сите надворешни и внатрешни особености на личностите. Да се задржиме уште на еден пример, на ликот на Давид Штрбац од сатиричниот расказ на Петар Кочиќ „Јазовец пред суд". Неговата надворешност авторот мајсторски ни ја насликал уште во почетокот на делото, низ многу карактеристични детали:

> „Малечок, низок сув како гранка, лесен како пердув. Левата нога малку му е покуса од десната, па се клатушка кога оди. Очите му светкаат како на мачка, во мрак. Сиот е седесет, има над педесет години. Го менува гласот. Умее да заплаче како бебе, да залае како кутре, а да закукурига како петел. Често удира згодно со рацете по бедрата како петел со крилјата и ќе закукурига, па ги прелажува петлите, па предвреме се раскукуригуваат по селото. Затоа помладите жени му се потсмеваат. Се преправа и дека е срамежлив. Не верувајте му!"

Секоја подробност од неговиот надворешен портрет најуверливо говори за неговата остроумност, луцидност и природна, вродена интелигентност, како и за неговото богато животно искуство. Деталите се предадени реално и полнокрвно, со извесна хумористична обоеност и евидентна сатирична нотка.

Меѓутоа, авторот не се задоволил само со презентирањето на неговите надворешни гестикулации, ефекти и настапи. Тој својот херој умешно го извишува над тривијалноста на босанскиот амбиент, доделувајќи му, во натамошниот текст од делото, улога на неумолив персифлер на австриската окупаторска власт во Босна и нејзините домашни марионетки: Земската влада, чаршијата и полуинтелигенцијата! Мајсторското искористување на уметничката сила на детаљот е еден од неопходните предуслови за детерминацијата на типичното и индивидуалното кај личностите на анализираното дело. Бледа и нејасна, површна и непотполна би била претставата за благородната ролја, што авторот му ја доделил на Давида, ако се апстрахираат неговите алегорични егзибиции пред судските органи: „Боже мој, боже, ама вие ја усреќивте нашава земја! Целиот свет премрел од некаква добрина и милина, па одвај дише"; „Погледај ме, господине, добро погледај ме сега: сум се тргал на два царски кантара, на турскиот кантар и на кантарот на овој ваш цар, па ни драм повеќе од дваесет и

пет оки“; „О, зарем, е ќора нашата Земјена влада, стопанката нејзина! Затоа нам, грда рано, сè ќоро и ни оди во оваа земја!“ итн.

Рафинирано предадениот детаљ во уметничката творба никогаш не го поставува читателот во еден индиферентен однос спрема себеси, изнудувајќи кај него вистински изблици на спонтана естетска воодушевеност, на длабоки емотивни бранувања. Во тоа, се чини, се огледа чудотворната моќ на детаљот: да биде стимулатор на човековиот сензибилитет. Како потврда на горното може да ни послужи сцената на двобојот меѓу биковите, завршната поента од Кочиќевиот расказ „Јаблан“:

> „Од под вратот на Рудоња шлибна голем млаз крв. Лујо запеа. Јаблан стои гордо на мегданот и рика, а планинските врвои силно — силно одекнуваат“.

Од величествениот триумф на Јаблана не е воодушевено само бедното измеќарче, туку и самиот читател, третирајќи го како силна афирмација на неэгаснатата сила на поробениот босански народ. Освен тоа, детаљот игра видна улога и при анализата на другите елементи на литературното дело, во прв ред, на пејсажот. Оваа негова функција станува особено евидентна ако се имаат во предвид стиховите од песната „Скрстн“ на Константин Миладинов:

> ... „Три месеци капка не прокапа,
> Облак ми се на небо не каза,
> Небо горит како сач над главје.
> Поле ми е сосем побелело
> Руда трева пепел се сторила,
> Црна земја ми се испукала,
> Бистри реки ми се пресекнале“ ...

Тие недвосмислено ни ја доловуваат атмосферата на нашите јужни предели, изложени на пеколна жега, но која во свеста на читателот асоцира и претстава за тешката социјална агонија на македонскиот селанец од средината на XIX век, од времето на турското господство во Македонија.

Да се задржиме и на стиховите од завршетокот на Рацинoвата балада „Ленка“:

> „И ноќе кога месечко
> гроб ѝ со свила виеше,
> ветерчок тихо над неа
> жална ѝ тага рееше:
> „Зошто ми, зошто остана
> кошула недоткаена?
> Кошула беше даровна ...“

Зар во нив не е проткаена и жестоката оптужба на поетот поради предвремената трагедија на младата монополска работничка? Тоа е заправо трагедија на еден неостварен момински копнеж, затскриен со превезот на ноќта, во прекрасно доловениот амбиент околу нејзиниот свеж гроб. Сликата е толку импресивна и содржајна, што се чинат сосема непотребни какви и да е други декларации на сочувство и револт! Самиот пејсаж ги носи атрибутите и на едното и на другото.

Карактеристичен и мошне илустративен во поглед на објаснувањето на функцијата на деталот, односно пејсажот, при анализата на еден уметнички текст е пироманскиот гест на крајно разочараниот Јернеј во најпопуларниот расказ на словенечкиот писател Иван Цанкар „Слугата Јернеј и неговото право", поместен во завршните страници:

> „Се стемнуваше, од полето се враќаа селаните и слугите. Тогаш на Ситаревиот покрив се појави пламен, црвен и тенок се лизна високо кон небото. Потоа вивна пламен од амбарот, од пондилата, од шупата, од двата коша, толем беше пламенот, се креваше од земи кон небеса. Запалените трески се распрснуваа по нивата која дозреваше, како да ги фрлила човечка рака. Така Јернеј го запали својот страшен факел".

Во случајов, огнот што го потпалува долгогодишниот слуга кај Ситаревци мора да го привлече вниманието на наставникот поради својата симболична порака: предвестувањето на борбениот растеж на социјално деградираните категории во словенечкото општество во првите децении од нашево столетие, во ерата на засилената акумулација на капиталот и крајното изострување на класните противречности. Секој поинаков третман на неговиот очајнички гест би значело вистинско заматлување на авторовата тенденција: да ни разобличи една типична социјална појава на времето тоталната обесправеност на наемните работници.

Се разбира, вниманието на анализаторот на литературниот текст не се исцрпува само со разоткривањето на досега изложените функции на деталот. Неговиот интерес треба да биде свртен кон едно комплексно согледување на деталот, на неговото место, улога и значење во разрешувањето на извесни чисто дидактички проблеми, каков што е проблемот за стимулирањето на активниот однос на учениците кон наставата по литература, кон третираните литературни творби, што ќе биде во сообразност со степенот на нивната психофизичка и умствена развиеност! Тој ученички активитет наставникот најлесно ќе може да го одржува на едно неопходно ниво ако применува

таква методска постапка, што ќе одговара на карактерот на третираната проблематика и што ќе ги доведе учениците во позиција на конструктивно учество во проникнувањето на идејно-естетската функција на деталот како елемент на уметничката творба и на другите нејзини уметнички категории.

Примерите што ги презентиравме во рамките на општата детерминација на деталот, на неговата функционална поставеност и специфика, водат кон заклучок дека тој е мошне важен пункт во структурата на секоја уметничка творба без чиешто комплексно согледување станува невозможен и стремежот за проникнување во нејзините уметнички стојности во процесот на анализата.

Tomislav TODOROVSKI

## DAS KÜNSTLERISCHE DETAIL — SEINE SPEZIFIK UND SEINE ROLLE IN DER METHODISCHEN BETRACHTUNG LITERARISCHER WERKE

(Zusammenfassung)

Im Prozess der literarischen Analyse, bei der Betrachtung des Wesens der ideell—inhaltlichen und ästhetischen Werte des Kunstwerkes, nimmt das methodishe Prinzip der Einheit von Inhalt und Form den dominierenden Platz ein. Aber in Anbetracht der Tatsache, dass das künstlerische Detail integrierter Bestandteil der allgemeinen Bildlichkeit bzw. ein grundlegendes Bauelement des „Makrobildes" ist, dessen Plastizität dadurch konstituiert wird, macht sich auch eine komplexere Beschäftigung mit seiner Spezifik und reinem funktionalen Sinn erforderlich.

Der richtige Hinweis auf seine grundlegenden Funktionen (Fundament der künstlerishen Bildlichkeit und Beteiligung an der Konstituierung der Form) hängt davon ab, dass es nicht Selbstzweck ist, sondern eine oder mehrere realistische Momente des Lebens widerspiegelt, das rational im künstlerischen Text eingefangen ist usw. Bei der methodischen Untersuchung des Details richtet sich die Aufmerksamkeit des Interpreten auf die Betrachtung seiner Möglichkeiten, das Typischste im künstlerischen Schaffen des Schriftstellers aufzufinden.

Das Detail dient oftmals auch als zusätzliches Mittel zur Kennzeichnung des Charakterologischen der literarischen Helden, der Verdeutlichung der Tendenz sowie — was besonders wichtig ist — der Stimulierung einer aktiven Teilnahme des Schülers an den Literaturstunden. Mit einem Wort: das künstlerische Detail stellt ein sehr wichtiges Moment in der Struktur des literarischen Werkes dar, und es erfordert eine entsprechende Behandlung in den wissenschaftlichen und methodischen Untersuchungen, besonders bei der Betrachtung seines ideell—ästhetischen Gehalts.